ЗВОНКО НИКОДИНОВСКИ

# СЕМИОЛОГИЈА
## НА ГОВОРОТ И НА ЈАЗИКОТ



СКОПЈЕ 2007

Книгата *Семиологија на говорот и на јазикот* има за цел да проникне во запретаните аналогии што луѓето ги ткаеле со векови и да ја открие сликата за човекот и за универзумот што ја носат јазиците во себе.

Низ статиите на книгата се применува модел на семантичка анализа кој содржи пет аспекти (симболички, семиолошки, семантички, вредносен и реторички) и се стреми да ги опише значењата на предметите во нашите општества преку воспоставување на семиолошка дефиниција за истите тие предмети. Во своето осознавање и разбирање на светот, човекот се движи од познатото кон непознатото: од своето тело, преку околината околу себе (живата и неживата природа) и другите луѓе па сè до она што може делумно да го види или доживее. Познатото служи како семиолошка фигура за означување на непознатото, затоа што преку направените аналогии човекот успева да го долови новото, да го приближи до она што веќе го знае и што му е блиско.

Сликата за човекот и за универзумот, што нѝ ја предочува лингвистиката, покажува често пати блискост до симболиката на предметите во етносемиотиките и разните космогонии. Од тоа произлегува дека симболиките, од една страна, имаат влијание врз фигуративноста на јазичните знаци како и тоа дека и фигуративните значења, од друга страна, играат улога во градењето на симболиките на самите предмети.

# МИСЛИ ЗА ГОВОРОТ И ЗА ЈАЗИКОТ

## ФРАНЦУСКИ ПОСЛОВИЦИ

La LANGUE va où la dent fait mal.

Il est plus facile de DIRE que de faire.

Un coup de LANGUE est pire qu'un coup de lance.

Il faut penser ce qu'on DIT, mais ne pas dire ce qu'on pense.

Il faut tourner sa LANGUE sept fois dans sa bouche avant de parler.

On prend les bêtes par les cornes et les hommes par les PAROLES.

Qui PARLE sème, qui ECOUTE récolte.

## МАКЕДОНСКИ ПОСЛОВИЦИ

ЈАЗИК клъука, глава пука.

ЈАЗИКОТ коски нема, ама коски крши.

ЈАЗИКОТ прави добро, јазикот прави лошо.

ЗБОРОВИТЕ се како цреши: една фати, сите ќе се кренат.

ЈАЗИКОТ што ќе п..., не може да се опере.

## ЦИТАТИ

Le langage fabrique les gens bien plus que les gens ne fabriquent le langage.

(Johann Wolfgang von Goethe)

Le langage reproduit le monde, mais en le soumettant

à son organisation propre.

(Émile Benveniste)

Le vrai et le faux sont des attributs du langage, non des choses.

Et là où il n'y a pas de langage, il n'y a ni vérité, ni fausseté.

(Thomas Hobbes)

Le langage et l'outil sont l'expression de la même propriété de l'homme.

(André Leroi-Gourhan)

Ce qui persuade, c'est le caractère de celui qui parle, non son langage.

(Ménandre)

Le problème du langage est dans le cerveau et non dans la mandibule.

(André Leroi-Gourhan)

La parole nous a été donnée pour déguiser notre pensée.

(Talleyrand)

Le langage politique est destiné à rendre vraisemblables

les mensonges, respectables les meurtres, et à donner l'apparence

de la solidité à ce qui n'est que vent.

(George Orwell)

Dès qu'on parle une langue étrangère, les expressions du visage,

des mains, le langage du corps changent. On est déjà quelqu'un d'autre.

(Isabelle Adjani)

# С О Д Р Ж И Н А

# П Р Е Д Г О В О Р

Човекот мисли, чувствува, посакува и живее во заедница. Тие четири основни карактеристики го натерале да ги споделува своите мисли, чувства и желби со другите. Говорот се развил од потребите на човекот да им го пренесе на другите она што го носи длабоко во себе. Како најсовршено средство да го реализира своето мислење, чувствување, посакување и делување човекот го создал јазикот. Во јазикот се наталожени мислите, чувствата, желбите и интеракциите на бројни генерации кои живееле пред нас. Луѓето живеат и умираат но зад себе им оставаат материјални и духовни добра на потомците, на заедницата, на човештвото.

Едно од најголемите духовните богатства, покрај играњето и пеењето, е секако јазикот. Преку јазикот и со јазикот човекот се развива, созрева и работи целиот свој живот и на крај си заминува од овој свет оставајќи им го (и) својот јазик на другите кои доаѓаат по него. Секоја јазична единица претставува камче што бројни поколенија го вградиле во заедничката куќа – јазикот. Сите форми на јазикот: фонемите, морфемите, лексемите, фраземите и говорните единици носат печат на нашите претходници. Чепкајќи низ напластените слоеви на јазикот ние секојдневно откриваме: што мислеле и на кој начин тоа го мислеле нашите предци, на што се радувале и за што тагувале, што и кого сакале и што и кого мразеле, со кого се дружеле а со кого војувале, како живееле и како работеле, како се забавувале и како се смееле, што пееле и што сакале да слушаат, како се молеле и како празнувале, како славеле и како умирале.

Лингвистиката е токму онаа наука која ги допира дамарите на човечката есенција и егзистенција. Без јазикот не може да се дефинира човекот ниту пак човечката заедница. Јазикот е најсовршената изразна форма што човекот ја измислил за да зборува за светот, за да се искажува себеси и за да делува на другите. Јазикот е во човекот и околу него. Тој е средство што му служи на човекот да опстојува на овој свет. А човекот пак мора да научи уште од мали нозе како да се служи со тој инструмент за да се справува поуспешно со животот. Безбројни се животните ситуации во кои јазикот на очигледен начин може да му се најде на човека. Говорното однесување може да придонесе за остварување на разни цели што човекот може да си ги постави во одредена ситуација. Тој секогаш тежнее да ги оствари *своите* намери кои се насочени кон реализација на неговите биолошки и социјални потреби за храна, за облекување, за одмор и сон, за работа, за љубов, за стекнување на одредена позиција и почитување од заедницата, за изградување на позитивна слика за себе во очите на другите, за добивање на разни привилегии. Она што човекот го прави и остварува, со помош или не и на говорот, е предмет на вреднување од страна на оние со кои тој стапува во одредени односи така што за секој

човек постојат толку оценки колку што има луѓе со кои тој имал некаква врска. Еве неколку примери на употреба на јазикот и на говорот во ситуации кои од гледна точка на другите се просудуваат како позитивни или негативни:

Ако сте дете и:

- Ако ве прашува учителката на час а вие ништо не одговарате по што добивате слаба оценка, кога ќе се вратите дома можете да им речете на родителите дека денес учителката ве испрашувала и дека вие сте одговориле на сите прашања освен на едно и дека учителката ве мрази затоа што не сакате да ѝ го носите дневникот до канцеларијата, се разбира дека родителите ќе ви поверуваат и ќе речат дека учителката има свои каприци;
- Ако ја задирате сестра ви и потоа таа ве натепа, вие може да им речете на родителите дека сестра ви започнала да ве тепа од чиста мира и дека таа е постојано избувлива затоа што е во пубертет, се разбира дека вашите родители ќе ви поверуваат и ќе ја искараат сестра ви префрлувајќи ѝ за нејзината себичност, избувливост и неконтролирано однесување;

Ако сте момче и:

- Ако сте во друштво со некоја девојка што ви се допаѓа и на која ѝ зборувате дека вашите родители се богати, моќни, со многу пријатели, дека сте завршиле неколку курсеви по англиски јазик, дека сте тата мата за компјутери, дека сте биле постојано главен во друштво, дека сте се тепале отсекогаш за вашите другари, дека сте имале девојка уште во второ одделение, дека сте научиле да пливате на три и пол години, дека..., се разбира дека ќе добиете некоја насмевка повеќе а можеби и пристан за повторна средба;
- Ако сте биле на одмор со своите родители и откако ќе се вратите дома им раскажувате на вашите другари дека на местото на одмор имало толку многу девојки што едноставно сте мореле да излегувате секој ден со друга за да не се налути ниедна од нив, се разбира дека ќе добиете некој извик на одобрување и воодушевување од страна на вашите врсници;

Ако сте возрасен и:

- Ако на состанокот на управниот одбор на вашата фирма извршниот директор го изложува планот за реорганизација на компанијата а вие по завршување на говорот јавно го фалите во суперлативи планот на вашиот претпоставен, се разбира

дека ќе добиете одредени поени во очите на вашиот директор;

- Ако сте политичар и ако зборувате на некој состанок, дебата или митинг за тоа дека вие и вашата партија кога ќе дојдете на власт ќе ги вработите младите, ќе им ги зголемите платите на вработените во државниот сектор, ќе им ги намалите даноците на граѓаните, ќе воведете европско образование во сите училишта, ќе им ја подигнете свеста на сите, ќе удрите по привилегиите, ќе изградите патишта, јасли, игралишта, фабрики итн., се разбира дека ќе добиете по некој аплауз, извици на одобрување а можеби дури и мандат.

И еден површен поглед на горните ситуации во кои човекот преку своето говорно однесување може да влијае на остварување на своите пориви, желби и намери, јасно предочува дека говорот е најмоќното орудие што го измислил човекот затоа што со него или преку него може да му се случат разни

позитивни работи во животот:

- може да добие “цуце”, играчка, добра оценка, подобри производи на пазар или во продавница, подобра услуга на шалтер или во чекална, награда во натпревари за знаење или за пишување состав, стипендија за школо или за факултет, да најде убава девојка или момче, подобро работно место и напредување во службата, поголема почит од колегите и од семејството;

како и бројни негативни работи во животот:

- може да добие по муцката, по прстите или по газето, да биде казнет, да добие лоша оценка, да добива секогаш лоши производи и услуги, да биде меѓу последните во класот, да не може да задржи девојка или момче подолго време, да не најде работа каква што сака или заслужува, да биде предмет на исмејување на своите познати и колеги и др.

Како што се гледа од примерите, говорот е неразделив од нашата егзистенција. Тој е крвотокот на човековиот писихички и социјален живот. Во нашата книга ние тргнуваме од следната дефиниција: ГОВОРОТ (LANGAGE) ПРЕТСТАВУВА ПОСЕБЕН ВИД НА ЧОВЕЧКО ЗНАЧЕНСКО ОДНЕСУВАЊЕ КОЕ, УПОТРЕБУВАЈЌИ ГО ЈАЗИКОТ (LANGUE) НИЗ ГОВОРНАТА АКТИВНОСТ (PAROLE), ПРОИЗВЕДУВА ГОВОРНИ ЕДИНИЦИ (DISCOURS).

Најпрвин јазикот го проучуваме како знаковен систем кој е единствен меѓу семиотичките системи што може себеси да се означува. За таа цел служи

метајазикот, како оној природниот што сите го владеат горе долу така и оној научниот – лингвистиката, кој има за цел да ги анализира и објасни јазичните и говорните единици. Преку применетата ономазиолошка анализа на семантичкото поле на *метаговорните глаголи во францускиот јазик*, односно на оние глаголи кои ја означуваат говорната активност, доаѓаме до интересни податоци за структурата на говорната интеркомуникација. Синтаксичките признаци, односно структурите што ги градат овие глаголи на ниво на исказот, ги откриваат учесниците во говорниот процес како и содржината на говорниот процес што францускиот јазик ја моделира во разни синтаксички рамки. Семантичките признаци пак ги доловуваат лексикогените семи кои се суштински за именувањето на говорните процеси и за нивното денотативно значење. Денотативните признаци на значењето на метаговорните глаголи го откриваат начинот на кој овие глаголи ја пунктуираат односно интерпретираат говорната активност. Во вредносните или конотативните признаци на значењето постулираме два вида признаци: референтна вредност и интеркомуникативна вредност. Преку овие две вредности човекот го искажува својот однос кон референтите на јазичните знаци и кон интерговорниците во одреден говорен процес. Вредносните аспекти на значењето се дел од *вредносните системи во јазикот* и тие задираат во аксиологијата на човековото однесување и тие можат да се проучуваат најдобро преку вредносни скали во кои доминира нормата која претставува праг под кој и над кој се наоѓа ненормата која произведува негативни вредносни судови. Широко спроведената анализа на 952 француски метаглаголи овозможи поделба на видовите на говорна интеркомуникација според улогата на интерговорникот во говорниот процес во 3 основни вида (**пасивна говорна интеркомуникација, активна говорна интеркомуникација и говорна интеракција**) како и постулирање на четири значенски слоја во структурата на значењето на говорниот акт: **мисла, однос кон мислата, интероднос кон интерговорнико**т и **цел на говорниот акт**.

Низ говорната активност луѓето произведуваат говорни единици. Говорните единици се висококодирани социјални производи кои подлежат на одредени правила. Секоја говорна заедница структурира и негува одредени говорни единици така што може да се рече дека се универзални само факторите кои ги определуваат говорните единици. Преку проучување на *паремиските единици како говорни единици*, кои во блиското минато биле речиси исклучиво предмет на проучување на фолклористите, и нивно поврзување со комуникативните единици, направивме обид да ги доловиме специфичностите на говорните единици воопшто и на одредени нивни видови.

Воспоставеното стриктно разликување меѓу лексемското, фраземското и паремиското (комуникативното) рамниште на јазикот го спроведуваме во сите студии на оваа книга. Така, во описот на *глаголот “зборува” како речничка статија*, тргнуваме од сите синтаксички модели во кои тој глагол

учествува во разни лексемски, фраземски и паремиски (говорни) единици и доаѓаме до едно основно значење од кое се добиени уште три изведени или преносни значења.

Предмет на посебно проучување во оваа книга претставуваат три вида паремиски единици: афоризмите, интерактивните единици (паремиските единици во II лице) и вицевите.

*Афоризмот како говорна единица,* во која низ куса форма и на концизен начин се изразува во хумористичен дух критички однос кон стварноста, се проучува преку синтаксичките и семантичките обележја што тој ги манифестира во база од околу 1500 примери на француски и македонски афоризми.

*Паремиските единици во II лице* (односно интерактивни или илокутивни единици), како единици кои се употребуваат во говорните интеракции, се проучуваат споредбено врз примери на 12 вида такви единици во францускиот и во македонскиот јазик.

Вицевите ги користиме како помошно средство односно огледало во кое на многу интересен начин се отсликува појавата што ја нарекуваме *куршлус во комуникацијата*, односно неуспешен говорен процес.

Ако ономазиолошката анализа, која оди од значењето кон знаците, се покажува како најсоодветна за проучување на семантичките полиња (како во студијата посветена на анализа на метаговорните глаголи во францускиот јазик), тогаш семазиолошката анализа, која оди од знаците кон значењето, е незаобиколна при проучување на фигуративните значења на јазичните знаци. Уште повеќе, со оглед на тоа што фигуративните значења се организираат во **лексички категории** или множества од зборови кои имаат заеднички лексички особини како на планот на содржината (семантички особини) така и на планот на изразот (морфолошки особини), потребно е самите зборови да ги третираме како **лексичко-семантички полиња** и врз нив да применуваме комбинирана ономазиолошко-семазиолошка анализа. Врз база на таква анализа изградивме модел на семиолошка (семантичка) анализа што го применуваме врз обработка на *семиологијата на* шест референти, односно лексичко-семантички полиња: *окото* (во македонскиот јазик), *раката* (во македонскиот јазик)*, жената* (во италијанскиот јазик), *кучето* (во францускиот и во македонскиот јазик), *волкот* (во францускиот и во македонскиот јазик) и *мачката* (во македонскиот јазик). Овој вид анализа содржи **пет аспекти (симболички, семиолошки, семантички, вредносен и реторички)** и се стреми кон тоа да ги открие значењата на предметите во нашите општества преку воспоставување на **семиолошка дефиниција за** истите тие предмети. Имено, предметите преку своите референти во нашата свест се поврзани со помош на разни признаци во сплетови на односи кои му помагаат на човекот да го поима светот во кој живее. Во своето осознавање и разбирање на светот, човекот

тргнува од познатото кон непознатото: од своето тело, преку околината околу себе (живата и неживата природа), па другите луѓе и сè до она што може делумно да го види или доживее (космосот и својот внатрешен свет – чувствата, емоциите и несвесното). Аналошката мисла на луѓето воспоставува сличности меѓу познатите и непознатите нешта: познатото служи како **семиолошка фигура** за означување на непознатото. На човекот му е полесно да каже за нешто дека е *бело како снег* или за некого дека е *олицетворение на ѓаволот,* затоа што преку направените аналогии успева да го долови новото, да го приближи до она што веќе го знае и што му е блиско.

Лингвистиката во овој контекст добива многу важна улога: нејзина цел е да проникне во запретаните аналогии што луѓето ги ткаеле со векови и да ја открие сликата за човекот и за универзумот што ја носат јазиците во себе. Таа слика покажува дека е често блиска до симболиката што предметите ја имаат во етносемиотиките и разните космогонии. Од тоа произлегува дека симболиките имаат влијание фрз фигуративноста на јазичните знаци, од една страна, како и тоа дека и фигуративните значења, систематизирани во семиолошки дефиниции на референтите, имаат исто така влијание врз градење на симболиките на самите предмети.

# СЕМИОТИКА НА ГОВОРНАТА ИНТЕРКОМУНИКАЦИЈА

Говорната интеркомуникација има огромна важност за луѓето со оглед на тоа дека навлегува во многу сфери од нивниот живот, па оттаму и заинтересираноста на многу научни и практични дејности за нејзиното проучување. Областа на говорната интеркомуникација претставува плодно поле на проучување и за семиотиката. Во нашето излагање ќе се задржиме на три теми кои нѝ се чинат суштествени за семиотичкото одредување на говорната интеркомуникација. Првата тема ќе биде поимот **говорна интеркомуникација** и нејзините видови, втората – структурата на говорната интеркомуникација и третата - метаговорот како пунктуација на говорната интеркомуникација.

## 1. Поимот *говорна интеркомуникација* и нејзините видови

За да го одредиме поимот говорна интеркомуникација треба да тргнеме од поимот **комуникација**. Менувајќи му го значењето, терминот *комуникација,* во техничка смисла, ќе го дефинираме како раѓање на мисла и одговор на таа мисла. Актот на комуникацијата ќе го опишеме на следниот начин: најпрвин перципираната стварност (било надворешната или внатрешната) влегува во психата и станува замислена стварност, а потоа психата и одговара со реплика која претставува рефлектирана стварност. Овие три фази се јавуваат и во двата основни вида комуникација: во интракомуникацијата и во интеркомуникацијата.

*Интракомуникацијата* претставува раѓање на мисла и одговор на таа мисла кој останува во сферата на субјектот. Интракомуникацијата може да биде внатрешна или надворешна во зависност од тоа дали одговорот е интериоризиран или екстериоризиран во надворешна форма во вид на говор, движење, мимика итн.

*Интеркомуникацијата* претставува раѓање на мисла и одговор на таа мисла кој се упатува некому. За да постои интеркомуникација неопходно е упатениот одговор да биде примен при што приемачот нужно му одговара со своја внатрешна или надворешна реплика. Токму затоа, може да се рече дека интеркомуникацијата претставува спој, преку упатената реплика, од две интракомуникации на два различни субјекта. Основната одлика на интеркомуникацијата се состои во тоа што таа претставува целна активност без оглед на тоа дали соопштената реплика е или не е

идентична на личната реплика.[1] Во однос на средствата во кои се екстериоризира упатената реплика, интеркомуникациите можат да бидат: гестовни, мимични, олфактивни, тактилни, просторни, временски, светлосни, ликовни, музички, предметни, димни и говорни. Од гледна точка на приемачот, се разбира, најважни и најмногубројни се оние интеркомуникации чии реплики се примаат преку сетилата за вид и слух. Во таа група спаѓаат и говорните интеркомуникации кои се примаат или преку слухот (како во случајот на изговорените говорни интеркомуникации) или преку видот (како во случајот на пишаните говорни интеркомуникации). Во говорната интеркомуникација, покрај говорот се користат и други средства кои, во поголемиот дел, служат како помошни кодови во нејзината реализација. Такви се, на пр., гестовите, мимиката, движењето на телото, времето, просторот и други.

Сега ќе се обидеме да направиме одредена класификација на говорните интеркомуникации. Таа ќе се заснова, во прв ред, врз улогите на испраќачот и приемачот на репликите и врз нивните меѓусебни односи во процесот на говорната интеркомуникација. Според тој критериум, говорните интеркомуникации можеме да ги поделиме во три вида:

Прв и наједноставен вид претставува *пасивната говорна интеркомуникација* меѓу говорникот или пишувачот и слушателот или читателот. Таа е пасивна затоа што приемачот нема можност да влијае врз испраќачот во моментот на актуелната говорна интеркомуникација. Многубројни се примерите од овој вид: слушањето говорна радиопрограма, гледањето говорна телевизиска програма и говорен филм (каде што, покрај другите видови, се остварува и говорната интеркомуникација), читањето и др. Може да се рече дека со развојот на цивилизацијата се усовршувале и техничките средства за остварувување на пасивната говорна интеркомуникација.

Втор вид претставува *активната говорна интеркомуникација* меѓу говорникот и аудиториумот. Таа е активна затоа што приемачот може да влијае врз говорникот во моментот на актуелната говорна интеркомуникација со своите реакции (аплаузи, извици на одборување или негодување и др.). И овде може да се наведат разни примери: гледање во театар на претстава со говор, предавање, говор на митинг, соопштение на конгрес, на семинар итн., рецитирање, проповед и др.

---

[1] Термините "соопштена реплика" и "лична реплика" ги преземаме од Шарл Баји со таа разлика што зборот "мисла" од термините на Баји ("pensée communiquée" и "pensée personnelle") го заменивме со зборот "реплика". Сп. Ch. Bally: *Linguistique générale et linguistique française*, 4 éd.. Éd. Francke, Berne, 1965, стр. 37.

Трет вид претставува *говорната интеракција* меѓу говорникот и соговорникот. Таа е воедно најважен и најраспространет вид говорна интеркомуникација во секојдневниот живот. Неа ја сочинуваат најмалку две реплики, и тоа: говорна акција што говорникот му ја упатува на соговорникот и говорна реакција што соговорникот му ја упатува на говорникот. Понекогаш, некои пасивни и активни говорни интеркомуникации можат да прераснат во говорни интеракции. Така, на пр., една статија во весник може да се преобрази во полемика; слушањето радио-програма или, пак, гледањето телевизиска програма можат, во контактните емисии, да прераснат во говорни интеракции; излагањето на состанок или на конгрес може да добие форма на дискусија итн. Меѓутоа, се случува и обратното. Некоја говорна акција може да му биде наменета некому за да и се одговори и да остане без одговор. Во тој случај ќе имаме само неостварени говорни интеракции (на пр. писмо или молба без одговор).

## 2. Структурата на говорната интеркомуникација

Говорните интеркомуникации претставуваат основни форми на говорно општење меѓу луѓето. Со цел да видиме каква е нивната структура и кои фактори учествуваат и влијаат во говорната интеркомуникација ќе го воведеме најпрвин терминот *интерговорник* како генерички поим за термините *слушател, читател, аудиториум* и *соговорник*. На тој начин го добиваме терминолошкиот пар *говорник-интерговорник* кој ги означува учесниците во сите видови говорни интеркомуникации. Структурата на говорните интеркомуникации е различна во разните видови и подвидови. Меѓутоа, тргнувајќи од говорната интеракција како најраспространет вид, може да се даде општа структура која понатаму ќе се специфицира во зависност од видовите и подвидовите, како и од самите фактори кои ги одредуваат и формите на одделните говорни интеркомуникации. Таа структура би изгледала вака: говорната интеркомуникација се остварува преку основни единици што ги нарекуваме *говорни акции.* Говорната акција е говорна секвенца што говорникот му ја упатува на интерговорникот и трае додека говорникот не ја заврши или пак не биде прекинат како што се случува во говорната интеракција. Во хиерархиската структура на говорната акција најмали единици претставуваат *говорните акти.* [2] Тие се смисловни говорни целини чија форма може да се движи од збор-реченица, па

[2] Проблемот на говорната интеркомуникација и нејзините единици се третира на различни начини кај разни автори. Така на пр. Дел Хајмз ги употребува термините "говорен настан" и "говорен акт" кои соодветствуваат на нашите термини "говорна интеркомуникација" и "говорна акција". Други единици и меѓуединици тој не посту- лира. Сп. D. Hajmz: *Etnografija komunikacije*, BIGZ, 1980, стр. 95-97. Еди Руле, од своја страна,

сè до реченична низа-период. Говорната акција може да биде составена од еден или повеќе говорни акти. Меѓутоа, говорните акти можат да се поврзуваат по својата аргументативна вредност и да градат повеќе поголеми единици во рамките на една говорна акција. Тие меѓуединици ги нарекуваме *говорни дејствија*. Се разбира, во пасивната говорна интеркомуникација, особено во пишаната, постојат и други меѓуединици поголеми од параграфот кој му соодветствува на говорното дејствие, меѓутоа, сите тие единици се специфични само за тој подвид говорна интеркомуникација.

Сите говорни единици, од најмалите-говорните акти па сè до најголемите-говорните интеркомуникации, имаат одредена форма и значење. Значењето на говорните акти е секако наједноставно и најлесно можат да се одредат неговите составни елементи. Во значењето на говорните акти можеме да постулираме четири елементи: **1. мисла 2. однос на говорникот спрема мислата 3. интероднос на говорникот спрема интерговорникот** и **4. цел на говорниот акт**. Мислата, односот, интеродносот и целта претставуваат составни елементи на значењето на секој говорен акт, говорно дејствие и говорна акција. Важноста на секој елемент земен поединечно зависи од разни фактори, меѓу кои, секако видна улога имаат и видот и подвидот на говорната интеркомуникација. Општо земено, целта е најважен елемент кој ги одредува и другите елементи од значењето на говорните единици. Меѓутоа, треба да спомнеме дека значењето е интериндивидуална категорија и дека во одредувањето како на целосното значење, така и на важноста на секој негов составен елемент учествуваат, освен говорникот, и сите други учесници на говорната интеркомуникација.

За илустрација на структурата на значењето ќе се послужиме со еден едноставен пример. Ќе ја земеме реченицата „Ке одиш ли утре на состанокот?" која во овој случај претставува форма на еден говорен акт како дел од говорна акција. Тој говорен акт може да има повеќе значења и интерпретации меѓу кои и следните елементи на значење: 1. со тој говорен акт се изразува одредена мисла „Ќе одиш утре на состанокот" 2. со него се изразува и одреден однос на несигурност на говорникот во точноста на таа мисла 3. говорниот акт изразува и интероднос на прашање што говорникот му го упатува на интерговорникот и 4. говорниот акт ја изразува целта на говорникот да биде информиран за намерата на интерговорникот во врска со акцијата означена во реченицата. Значењето на говорните акти, говорните дејствија и говорните акции во говорната интеркомуникација е

---

преземајќи ја поделбата од книгата на J. Sinclair & M. Coulthard: *Towards an Analysis of Discourse*, Cambridge, C.U.P. 1975, постулира четири вида единици (говорен настан, размена, предлог и говорен акт) кои, освен првата и последната, имаат поинакво значење од нашите единици. Сп. E. Roulet: *Langue maternelle et langues secondes*, Hatier, Paris, 1980, стр. 38-44.

често многу побогато од нивната теориска структура во таа смисла што елементите на значењето не ретко се претставени со по две или повеќе единици спротивни или различни по своето значење. Некои форми на говорната интеркомуникација (на пр. досетките, хуморот, сатирата, поезијата и др.) се одликуваат токму со таа своја особеност.

## 3. Метаговорот како пунктуација на говорната интеркомуникација

Семиотичкото одредување на говорната интеркомуникација би останало нецелосно без разгледување на метаговорот како дел од говорот кој зборува за самиот говор, кој се означува себеси. Метаговорот ни̂ дава можност директно да ги проучуваме формите и значењата на говорот во говорната интеркомуникација. Говорот, како најбогат семиотички систем, поседува и најбогат метаговор. Токму затоа и проучувањето на метаговорот на говорот има големо значење и за испитувањата на метаговорите на другите значенски однесувања (на филмскиот говор, на ликовниот говор, на гестуалниот говор итн.).

*Метаговорот* се остварува, како и говорот, во процесот на говорната интеркомуникација и тоа преку знаци кои во своето значење го содржат значењето на поимот *говор*. Зборовите кои го означуваат говорот, земени сите заедно, ја сочинуваат метаговорната лексика на еден јазик. Метаговорната лексика се состои од три групи зборови: 1. метаговорните зборови 2. метајазичните зборови и 3. автонимите. [3]

*Метаговорните зборови* ги означуваат говорната интеркомуникација, нејзините форми и значења. Метаговорните зборови се претставени главно од две зборовни групи: од именки (на пр. *реченица, исказ, разговор, дискусија, прашање, одговор, говор, шега* итн.) и од *глаголи (*на

---

[3] Описот на метаговорот што го дава Josette Rey-Debove во својата книга *Le métalangage*, Le Robert, Paris, 1978, претставува досега најисцрпна анализа на таа област. Ние во голема мера се користевме со нејзините анализи но, за разлика од неа, на проблемот на метаговорот му приоѓаме од поинакво теориско исходиште. Жозет Ре-Дебов многу повеќе се задржува на јазикот како систем а сосема малку на говорот во говорната интеркомуникација и, оттаму, не нашла за потребно да го подели *метаговорот* на две различни сфери кои, секоја посебно, означуваат по еден дел од говорната стварност: на метаговор кој ја означува говорната интеркомуникација и на метајазик кој ги означува елементите на говорот, т.е. јазикот. Понатаму, поаѓајќи од преокупациите на голем број филозофи, од средниот век па наваму, Ре-Дебов го проучува јазикот особено во неговата пишана форма што се одразило и во нејзините истражувања, чиј поголем дел, всушност, е посветен на проблемот на автонимите.

пр. *зборува, раскажува, тврди, наредува, прашува, се колне, разговара* итн.).

*Метајазичните зборови* го означуваат јазикот, односно лексичките, граматичките и прозодиските елементи на говорот. И тие се составени од истите зборовни групи: од именки (на пр. *фонема, глас, самогласка, согласка, слог, морфема, збор, глагол, придавка, множина, еднина, деклинација, конјугација, залог, вид, знак, сложенка, род, начин, префиксација, номинализација* итн.) и од глаголи (на пр. *означува, се вика, се изговара, се деклинира, се конјугира* итн.).

*Автонимите* претставуваат имиња на самите знаци. Главната особеност на автонимите се состои во тоа што нивниот означувач е еднаков на означувачот на знакот чие име се, додека нивното означено ги содржи и означувачот и означеното на знакот, односно целокупниот знак. Секој знак од јазикот како и единиците кои не се знаци затоа што немаат свое означено (на пр. фонемите и слоговите) можат да станат автоними, до колку се придружени од автонимиски класификатор. Најраспространо средство за автонимизација претставува употребата на метајазичните и метаговорните зборови (на пр. **Зборот** *крава,* **суфиксот** -*ува,* **реченицата** *Именката 'Аристотел' е сопствена именка* итн.) Сите горни примери претставуваат двојни автоними: од една страна, единиците што ги следат метаговорните зборови *зборот, суфиксот* и *реченицата* се автоними затоа што се придружени од метаговорни класификатори, а од друга страна, и метаговорните зборови заедно со автонимите претставуваат автоними од втор степен затоа што за нив зборуваме како за примери на метајазични и метаговорни класификатори. Единиците што стануваат автоними го губат своето реално значење и добиваат метајазично значење. Така именката *Аристотел* од горниот пример, не го означува славниот грчки филозоф, туку неговото име со оглед на тоа што ние не зборувавме за Аристотел, туку за името *Аристотел*.

Средствата за автонимизација се разликуваат во говорената и во пишаната говорна интеркомуникација. Во говорот за таа цел најчесто се користат прозодиските средства, и тоа: автонимискиот збор најчесто се изговара со повишен тон од нормалниот; автонимиската единица се изолира од соседните единици со отсуство на прозодиските качества кои нормално поврзуваат две соседни единици што има за последица и, речиси, задолжително акцентирање на првиот слог од автонимиската единица. Во пишаниот говор како автонимиски класификатори се користат: наводниците, курзивот, дебелината на буквите, поголемото растојание меѓу буквите, подвлекувањето на автонимските зборови и др.

Автонимизацијата може да ги зафати сите единици, како на изразот така и на содржината и да врши цепење на знакот: да ја автонимизира или само

формата или само значењето на знакот. Основното својство на автонимизацијата е супстантивирање на единиците што стануваат автоними. Глаголите, сврзниците, предлозите, извиците, речениците итн. во моментот кога стануваат автоними ги добиваат категоријалните својства на именките и оттогаш нивната синтакса ја следи синтаксата на именките.

Говорот, како значенско однесување, се остварува како во внатрешниот така и во надворешниот говор. Тука, пред сè, не интересира надворешното остварување на говорот во говорната интеркомуникација. Според средствата на остварување на говорната интеркомуникација, метаговорот може да го поделиме на: **1. метаговор на говорената говорна интеркомуникација 2. метаговор на пишаната говорна интеркомуникација** и **3. метаговор на мешаната говорна интеркомуиикација** која претставува спој од двете претходни интеркомуникации во вид на префрлување од говорениот во пишаниот говор и обратно.

За метаговорот на говорената говорна интеркомуникација веќе дадовме неколку примери погоре а за него ќе зборуваме и подоцна. Во меѓувреме ќе наведеме примери од метаговорите на пишаната и на мешаната говорна интеркомуникација. Метаговорните зборови на пишаниот метаговор ја опфаќаат целокупната пишана интеркомуникација. Тука спаѓаат именките *писмо, песна, поема, драма, полемика, роман, параграф, глава, резиме, басна, легенда, расказ, чин, кроки, индекс, кратка содржина, библиографија, каталог, фиша, проспект, напис, натпис, потпис, плакат, наслов, книга, весник, скратеници, упат, рецепт, оглас, реклама, преписка* итн.*;* потоа глаголите *пишува, препишува, допишува, распишува, пропишува, испишува, преведува, печати, чкрта, прибележува* итн.

Метајазичните зборови на пишаниот метаговор ги означуваат елементите на пишаната реч: на пр. именките *буква, азбука, точка, запирка, прашалник, извичник, црта, цртичка, загради, наводници, две точки, нов ред, апостроф, ѕвездичка, надреден знак* итн.; потоа глаголите *се пишува, се скратува, се пренесува* итн.

Мешаната говорна интеркомуникација претставува хибридна форма од двата претходни вида и, како таква, има најмалку развиен метаговор. Во метаговорни зборови спаѓаат, пред сè, глаголите *чита* и *диктира*, што ги означуваат основните прецеси на остварување на овој вид говорна интеркомуникација, заедно со зборовите изведени од нив; потоа глаголите *рецитира, декламира* и зборовите изведени од нив. Во метајазични зборови спаѓаат глаголите *се чита, се изговара* и од нив изведените зборови.

Откако го одредивме местото и значењето на метаговорот во целокупната организација на говорот останува да ја согледаме улогата на метаговорот во пунктуирањето на говорната интеркомуникација. Означувањето,

како основна функција на говорот, се остварува преку искористувањето на одредени средства од планот на изразот кои носат одредено значење на планот на содржината. Начините на искористување на средствата, како и начините на означување на реалноста во јазикот и во говорот ги нарекуваме *пунктуација*. [4] Што се однесува до метаговорот, ќе се задржиме само на начинот на означување на говорната интеркомуникација, проучувајќи го метаговорот на неговото лексичко рамниште.

Како пунктуација, метаговорната лексика претставува таксономија на целокупната говорна интеркомуникација. Во таа смисла, неа може да ја поделиме на четири различни групи од кои секоја посебно пунктуира различен дел од говорната интеркомуникација:

**1. метаговорни зборови што ги пунктуираат активноста и начините на зборување, слушање и молчење.** Тука спаѓаат именките: *говор, изговор, дикција, акцентирање, говорен недостаток, викање, зборување, пелтечење, шушкање, мрморење, слушање, молчење* итн.; потоа глаголите: *зборува, изговара, говори, акцентира, вика, шушка, пелтечи, мрмори, шепоти, слуша, молчи* итн.

**2. метаговорни зборови што ја пунктуираат смислата на говорниот акт, говорното дејствие или говорната акција**, т.е. нивниот однос и мисла заедно. Тука спаѓаат именките: *кажување, тврдење, цитирање, негирање, демантирање, анализа, формулација, доказ, алузија, излагање, проповед, прогноза* итн.; потоа глаголите: *кажува, вели, рече, тврди, цитира, (се)негира, одрекува, потврдува, демантира, анализира, формулира, искажува, докажува, изложува, прогнозира, предвидува, подвлекува, истакнува, парафразира, споменува* итн.

**3. метаговорни зборови што ја пунктуираат интерсмислата на говорниот акт, говорното дејствие или говорната акција,** т.е. нивниот интероднос, однос и мисла заедно. Во оваа група спаѓаат именките: *молење, дофрлување, прашање, одговор, наредба, шега, префрлување, пцост, соопштение, известување, предупредување, претставување, комплимент* итн.; потоа глаголите: *моли некого, се доверува некому, проколнува некого, колне некого, се заблагодарува некому, фали некого, се заканува некому, поканува некого, се претставува некому, објаснува некому, советува некому нешто, кара некого* итн.

---

[4] Терминот *пунктуација* го преземаме, во адаптирана форма и во изменето значење, од преведената книга на американските автори P. Watzlawick & J, Helmick Beavin & Don. D. Jackson: *Une logique de la communication*, Seuil, Paris, 1972 /1967/. Нѝ се чини дека францускиот термин *ponctuation* повеќе одговара од оригиналот *segmentation* кој води потекло од Ворф и кој е преведен како *сегментација* во српскиот јазик, но во поинакви теориски рамки. Сп. B. L. Vorf: *Jezik, misao i stvarnost*, BIGZ, Beograd, 1979, стр. 164 и понатаму.

**4. метаговорни зборови што ја пунктуираат интерсмислата на говорната интеркомуникација.** Тука спаѓаат: именките: *разговор, договор, дискусија, дебата, ценкање, расправија, караница* итн.; потоа глаголите: *разговара со некого, дискутира со некого, се договара со некого, се расправа со некого, се кара со некого, се ценка со некого, преговара со некого, се објаснува со некого* итн. За метаговорните зборови од оваа група карактеристично е што сите тие ја пунктуираат единствено говорната интеракција. Воопшто, во македонскиот јазик не постојат *посебни* метаговорни зборови кои би ги означувале пасивната и активната говорна интеркомуникација.

Проучувањето на употребата на метаговорните зборови претставува посебна и многу важна лингвистичка тема и тоа може да го осветли не само метаговорот на говорот, туку и метаговорите на другите значенски однесувања. Овде само ќе ја антиципираме хипотезата дека пунктуацијата на метаговорите на другите значенски однесувања веројатно е иста со пунктуацијата на метаговорот на говорот. Оваа хипотеза се однесува само на метаговорните зборови што ги пунктуираат смислата и интерсмислата на говорниот акт, говорното дејствие или говорната акција. За разлика од нив, метаговорните зборови што ги пунктуираат активноста и начините на остварување на тие значенски однесувања ќе бидат нужно различни поради различната материја во која се остварува секое од тие значенски однесувања.

## METAGOVORNI GLAGOLI U FRANCUSKOM I MAKEDONSKOM JEZIKU

Najpre ćemo ukratko definisati osnovne termine. [5] **Metagovor** definišemo kao govor o govoru a metagovorne glagole kao leksička sredstva koja u svom značenju sadrže pojam govora i koja zajedno sa gramatičkim i prozodijskim sredstvima ostvaruju metagovor. Pojam **govora** shvaćamo u značeniu ljudskog govora uopšte (langage) koji podrazumeva govor kao proizvođenje (parole), govor kao proizvod (discours) i govor kao realizaciju jezičkog sistema (langue).

Zbog nepreciznosti termina *govor*, uvodimo termin *govorna interkomunikacija* koji označava upućivanje govorne akcije intergovorniku od strane govornika, pri čemu je nužno da intergovornik primi govornu akciju i da na nju reaguje unutrašnjom ili spoljašnom replikom. Govorne interkomunikacije se mogu ostvarivati u govorenom, pisanom ili mešanom novoru koji predstavlja prelaz iz govornog u pisani qovor i obratno. Svaki od ova tri načina ostvarivanja govorne interkomunikacije ima delimično i svoju posebnu metagovornu leksiku. Mi ćemo proučavati samo metagovorne glagole (u daljem tekstu *metaglagole*) koji označavaju govorenu govornu interkomunikaciju. Polazeći od uloge i međusobnih odnosa govornika i intergovornika, govorne interkomunikacije možemo svrstati u 3 osnovna tipa:

**1. pasivne govorne interkomunikacije**

**2. aktivne govorne interkomunikacije i**

**3. govorne interakcije**

Govorne interkomunikacije se ostvaruju putem osnovnih jedinica - govornih akcija. Govorna akcija je sekvenca koju govornik upućuje intergovoniku i ona traje do momenta kada govornik prestane da govori ili kada bude prekinut od strane intergovornika.

Najmanje smisaone jedinice govorne akcije nazivamo *govornim aktima*, dok malo veće jedinice, sastavljene od više govornih akata koji su među sobom povezani argumentativnom ili kakvom drugom vrednošću, nazivamo *govornim radnjama*.

[5] Ovde ukratko prenosimo neke definicije iz našeg članka "Семиотика на говорната интеркомуникација", *Разгледи,* Скопје, бр. 4, 1983, стр. 481-491.

Metaglagole možemo svrstati prema tome koji deo govorne interkomunikacije označavaju. Način označavanja realnosti u jeziku i govoru zovemo *punktuacija*. Jedan deo metaglagola punktuira aktivnost i načine govorenja, slušanja i ćutanja, dok drugi, mnogo veći deo, punktuira rezultat te aktivnosti odnosno značenje govornih akata, govornih radnji, govornih akcija i1i govornih interakcija.

U značenju svakog govornog akta izvedenog u okviru govorne interkomunikacije postuliramo sledeća četiri elementa:

**1. misao**

**2. odnos govornika prema misli**

**3. interodnos govornika prema intergovorniku** i

**4. cilj govornog akta**

Odnos i misao zajedno zovemo **smisao govornog akta**, dok interodnos, odnos i misao zajedno zovemo **intersmisao govornog akta**. Kada ove elemente primenimo na metaglagole onda dobijamo četiri grupe metaglagola od kojih svaka punktuira različiti deo govorne interkomunikacije:

1) Metaglagoli za aktivnost i načine govorenja, slušanja i ćutanja : npr. fr. glagoli *aspirer*, *chevroter*, *hurler*, *pépier*, kao i mak. *пелтечи, мрмори, вреска, брбори* itd.

2) Metaglagoli za smisao govornog akta, gov. radnje, gov. akcije: npr. fr. *citer, paraphraser*, *souligner*, *indiquer*, *préciser*, *faire allusion à*, *nier*, *affirmer* itd. kao i mak. *тврди, назнаќи, подвлече, прецизира, додаде, повтори* itd.

3) Metaglagoli za intersmisao gov. akta, gov. radnje ili gov. akcije: npr. fr. *prier qqun qqch, souhaiter qqch à qqun, raconter qqch à qqun, entertenir qqun de qcch* itd. kao i mak. *се изповедува некому, се доверува некому, благодари некому на нешто, известува некого за нешто, предупреди некого на нешто* itd.

4) Metaglagoli za intersmisao govorne interakcije: npr. fr. *s'entretenir*, *marchander*, *converser*, *se quereller* itd. kao i mak. *разговара, муабети, дискутира, се ценка, се кара.*

Svaka grupa sadrži veliki broj metaglagola, a svi zajedno sačinjavaju taksonomiju govorne interkomunikacije određenog jezika. U govoru srećemo razne forme metaglagola koje se kombinuju sa drugim vrstama reči. Glagolske forme,

ostvarene u govoru u kombinaciji sa drugim rečima ili same zovemo *glagolske relacije*. [6] Ovde ćemo uzeti u obzir samo glagolske relacije sa ličnim glagolskim formama. Njih ćemo proučavati u sklopu tri vrste punktuacija i to:

1. punktuaciju glagolskog procesa (tj. semantiku metaglagola)

2. punktuaciju elemenata glagolske relacije (tj. sintaksu metaglagola) i

3. punktuaciju odnosa u glagolskim relacijama (tj. pragmatiku metaglagola).

Na nekoliko primera iz prve dve grupe metaglagola (odnosno metaglagole za aktivnost i načine govorenja, slušanja i ćutanja kao i metaglagole za smisao govornog akta, gov. radnje i gov. akcije) želimo skicirati problematiku i postupak istraživanja metagovornih glagola.

**I.** Prva grupa metaglagola može punktuirati aktivnost govorenja sa sledećih stanovišta:

1. način govorenja i izgovaranja: npr. fr. *parler, bégayer, nasiller, grasseyer, chuinter, bléser, zézayer, articuler, accentuer, prononcer, balbutier, bafouiller, bredouiller, marmonner, mâchonner* itd., kao i mak. *зборува, изговара, изустува, шушка, д'тка, пелтечи, мрмори, мумла, с'ска, бунца* itd.

2. tonalitet i intenzitet govorenja: npr. fr. *crier, vociférer, tonner, gueuler, hurler, brailler* itd. kao i mak. *вика, креска, се дере, урла, грми* itd.

3. brzina, ritam i dužina govorenja: npr. fr. *dévider, dégoiser, débiter, déclamer* itd., kao i mak. *ломоти, меле, зајде, се заборави* itd.

Za aktivnost i načine slušanja i ćutanja postoji isto tako grupa metaglagola i izraza: fr. *écouter, se mettre a l'écoute, n'écouter que d'une oreille, boire les paroles de qqun, faire la sourde oreille, se taire, ne pas piper* itd. kao i mak. *слуша, се прави на удрен, прислушкува, седи на уши, молчи, занеме* itd.

Jedan delimičan pregled ove grupe metaglagola, koji su uzeti iz raznih govornih stilova francuskog i makedonskog jezika, pokazuje da postoje razlike kako u broju metaglagola tako i u njihovim značenjima. To se naročito odnosi na asocijacije koje su vezane za etimologiju ovih glagola koji, označavajući isti glagolski proces često to rade i na različite načine.

---

[6] Pojam glagolske relacije odgovara Jespersenovom pojmu **neksus**. Određujemo se za termin "glagolska relacija" jer on sadrži reč "glagol" koja je sastavni deo svih tih relacija. Up. Otto Jespersen: *La philosophie de la grammaire*, Les Éditions de Minuit, 1971, str. 148 i dalje.

Što se tiče njihove sintakse, svi metaglagoli iz ove grupe mogu graditi agentivne, samo neki interagentivne i još manji broj koagentivne glagolske relacije. Imena ovih glagolskih relaclja dolaze od njihovih sastavnih elemenata. To su sledeći elementi: **agens** je elemenat glagolske relacije koji označava govornika ili izvođača govorne radnje, **interagens** je elemenat glagolske relacije koji označava intergovornika ili onog kome se govornik obraća, **koagens** je elemenat glagolske relacije koji označava intergovornika govorne interakcije u ravnopravnoj ulozi sa govornikom.

Tako recimo, fr. glagol *murmurer* može imati sledeće glagolske relacije:

a) agentivnu: *On murmurait dans la maison qu'elle avait un amant* (mak. *Во куќата се шушкаше дека таа има љубовник*).

b) interagentivnu: *Il lui a murmuré quelques mots à l'oreille* (mak. *Му шепна неколку зборови на уво*).

c) koagentivnu: *Ils se murmuraient des confidences* (mak. *Си шепотеа доверливи работи*).

Vidimo da se u makedonskom jeziku poklapaju dva glagola: *шушка* i *шепоти*. Tome treba dodati da *шушка*, osim toga što označava zvuk kao i *murmurer,* označava još i govornu manu koja se u francuskom jeziku označava glagolom *chuinter*. Povrh toga, glagol *murmurer* može označavati posebnu govornu radnju protesta ukoliko se nalazi u intranzitivnoj glagolskoj relaciji. U francuskom jeziku, glagol *murmurer* je u istom polju sa glagolima *chuchoter* i *sussurer*, dok u makedonskom jeziku glagol *шепоти* označava posebnu govornu radnju koja je u francuskom jeziku označena glagolom *souffler*.

Kakva je pragmatika ovih glagola?

Jasno je da svaka upotreba metaglagola koji su markirani nekom stilističkom oznakom u rečnicima i1i gramatikama povlači sa sobom određen odnos govornika prema intergovorniku koji može biti pozitivan: ispoljavanje pripadnosti istoj društvenoj grupi, ili negativan: želja za diferencijacijom, za ruganje itd. Tako recimo, treba znati da su fr. glagoli *jacter*, *dégoiser*, *esgourder*, *débagouler*, *dévider* markirani oznakom "populaire" kao i makedonski glagoli *се дере, мумла, меле* itd. Međutim, ono što nema u rečnicima, a čega su svesni svi govorni subjekti jednog jezika, jeste činjenica da je značenje samih glagola odlučujuće za njihovu upotrebu. Sto će reći da se izborom i upotrebom određenog metaglagola određuje i odnos govornika prema govornom procesu i njegovom agensu. To se naročito odnosi na metaglagole koji označavaju određene nedostatke načina izgovaranja kao npr. *grasseyer*, *zézayer*, *bégayer*, *bafouiller* itd. Razume se da odnos govornika zavisi od samog govornog akta ali već i sama upotreba metaglagola povlači sa sobom i određenu predstavu o interodnosu. Naime, ono što se smatra kao negativno govor-

nik neće uputiti na svoju adresu, a to neće uciniti ni na adresu intergovornika ukoliko želi da sačuva simetričan odnos s njim i nema do trećeg lica kome se negativno bez veće rezerve može uputiti. To je odlično izrazio francuski pisac Pierre Daninos u knjizi *Le jacassin*: "*Tout est la faute de cette troisième personne, jamais de la première*" (str. 144).

**II.** Druga grupa metaglagola punktuira značenje gov. akta, gov. radnje i gov. akcije iznutra, bez obzira na njihovo značenje u vezi sa intergovornikom. Distinkciju između smisla i intersmisla možemo preneti na polje lingvistike i reći da je sada doba kada se lingvistika intersmisla snažno razvija.

Metaglagoli za smisao se mogu podeliti u dve grupe:

1. metaglagoli koji punktulraju samo značenje gov. akta, gov. radnje i gov. akcije (npr. fr. *prôner, préconiser, vanter, commenter, expliciter, analyser, définir, énumérer*, itd. kao i mak. *се фали, прогнозира, анализира, дефинира* itd.

2. metaglagoli koji punktuiraju samo odnos govornika prema smislu ne uzimajući u obzir sam smisao gov. akta (npr. fr. *délirer, déconner, dérailler, déraisonner, divaguer, débloquer, déménager, prétendre, exagérer, attiger, mentir*, itd. kao i mak. *лаже, фарба, мачка, суши, тропа, пљампа, заобиколува, претерува* itd.

Metaglagoli za smisao grade samo agentivne glagolske relacije, u protivnom menjaju svoje značenje: npr. *affirmer qqch à qqun* u značenju *déclarer*. Sintaksički objekat glagolske relacije označava sadržinu govorne jedinice i on se može različito interpretirati u zavisnosti od tipa veze sa metaglagolom.

Metaglagoli iz ove grupe se mogu kontrastivno proučavati prema tipovima objekata sa kojima grade glagolske relacije.

Uzmimo za primer nekoliko agentivnih relacija glagola *dire*:

- Tu dis des bêtises. / – **Зборува** глупости.
- Il n'a rien dit. / – Ништо не **рече**.
- Qu'est-ce que tu dis? / – Што **велиш / викаш**?
- Il a dit une poésie / – **Кажа** една песна.
- J'avais entendu dire par ... / – **Слушнав** од...

Iz gornjih nekoliko primera vidimo da već postoje razlike i to samo po pitanju značenjskog polja upotrebe svakog metaglagola u francuskom i makedonskom jeziku.

Što se tiče odnosa agensa prema misli, spomenimo jednu bogatu grupu metaglagola gde je on negativan: npr. fr. *critiquer, médire de qqun, maugréer contre*

*qqch, dénoncer qqch, denier que, abjurer qqch, démentir qqch* itd. i mak. *критикува, оговара некого, порекнува дека, негира дека, демантира нешто, демистифицира нешто,* itd. Jasno je iz samog značenja ovih metaglagola da njihova upotreba određuje i angažman govornika.

Proučavanje svih vrsta odnosa u realnoj upotrebi metaglagola je rad vredan velike pažnje i ljubavi.

## LES VERBES MÉTALANGAGIERS EN FRANÇAIS ET EN MACÉDONIEN

(Résumé)

Sur la base de la définition du métalangage comme langage sur le langage, les verbes métalangagiers se répartissent en deux groupes:

1. les verbes métalangagiers proprement dits et

2. les verbes métalinguistiques.

L'analyse du sens des unités de l'intercommunication verbale permet la classification suivante des verbes métalangagiers proprement dits:

1. métaverbes désignant l'activité et les manières de parler, d'écouter et de se taire: fr. *balbutier*, mac. *пелтечи.*

2. métaverbes désignant la signification de l'action verbale: fr. *citer*, mac. *тврди.*

3. métaverbes désignant l'intersignification de l'action verbale: fr. *prier qqun*, mac. *моли некого* et

4. métaverbes désignant l'intersignification de l'interaction verbale: fr. *se quereller*, mac. *се кара*.

Dans la suite de l'article l'auteur étudie brièvement les deux premiers groupes sur trois points: 1. le sens du procès 2. les constructions syntaxiques et 3. la connotation de l'emploi des métaverbes dans le discours.

L'étude, si brève qu'elle est, d'un certain nombre de métaverbes faisant partie de la taxinomie de l'intercommunication verbale, montre qu'il existe des différences notables entre les métaverbes français et les métaverbes macédoniens dans les trois points étudiés.

# ПРВА ГЛАВА

## ПРОБЛЕМАТИКАТА НА МЕТАГОВОРОТ И НА МЕТАГОВОРНИТЕ ГЛАГОЛИ

КРАТКА СОДРЖИНА. — Три етапи во теорискиот развој на поимите **метаговор** и **метајазик** во лингвистиката. Поимите **метакомуникација** и **двогласен говор** и нивниот однос кон поимот **метаговор**. — Метаговор е сѐ она што во говорот или во јазикот го означува самиот говор. Метајазик е сѐ она што во говорот или во јазикоr го означува самиот јазик. Три видови метаговор: метаговор на усниот, на писмениот и на мешаниот говор. — Поделба на метаединиците на јазични кои ја сочинуваат металексиката на еден јазик и на говорни кои се јавуваат како автоними. — Во семантичкото поле на метаговорни глаголи влегуваат и двете досега посебно проучувани групи глаголи: *verba dicendi* и перформативните глаголи. Метаговорни глаголи се сите оние глаголи што ја означуваат усната говорна активност која произведува говорни диници.

### 1. ТЕОРИСКИ РАЗВОЈ НА ПОИМИТЕ НА МЕТАГОВОР И НА МЕТАЈАЗИК ВО ЛИНГВИСТИКАТА

**§ 1.** При опишување на поимите **метаговор** и **метајазик** ќе тргнеме од ситуацијата во лингвистичката литература на некогашните ју-простори.

Терминот *метаговор* речиси и не се употребува. За разлика од него, терминот *метајазик* е, напротив, вообичаен на тие простори и нему му се придаваат две сродни значења.

Во првото значење, терминот *метајазик* го означува научниот апарат на одредена наука (нејзината терминологија и симболите). Така, на пример, Милка Ивиќ го дефинира метајазикот како „*максимално логичен јазик на научната анализа*" (1975:56).

Во второто значење, терминот *метајазик* го означува само оној јазик со којшто можат научно да се опишат природните јазици. Тоа значење го среќаваме кај Радослав Катичиќ кој метајазикот го дефинира како „*посебен, преработен и вештачки создаден јазик на којшто може добро да се зборува за јазикот*." (1971:122). Истото значење го наоѓаме и кај Дубравко Шкиљан. Кај него метајазикот претставува „*систем во онаа јазична дејност со којашто,*

*во научно-истражувачки цели, се опишува, интерпретира и објаснува јазикот.*" (1973:203).

За да видиме од кои теориски извори доаѓаат термините и поимите **метаговор** и **метајазик**, ние ќе го поделиме развојот на тие поими на три етапи. Сите горespоменати дефиниции ја одразуваат првата етапа во развојот на тие поими.

### 1.1. Прва етапа

**§ 2.** Терминот *метајазик* прв го вовел полскиот логичар Алфред Тарски во 1931 година. Воспоставувањето на тој термин имало голема епистемолошка вредност за образложување на резултатите до кои се дошло во математиката и логиката во врска со проучувањето на постапките за докажување и оспорување на вистините во формалните системи.

Воспоставувањето на терминот и поимот **метајазик** Тарски го утврдил во следната дефиниција: "*Јазикот со чија помош ние зборуваме за првиот јазик и со чии термини ние сакаме да ја утврдиме дифиницијата на вистината за првиот јазик. Првиот јазик ние го нарекуваме* јазик-објект, *а вториот* метајазик." [7]

**§ 3.** Набргу поимот метајазик преминал од логиката во семиотиката. Поимот добил теориска разработка во проектот на данскиот лингвист Луис Јелмслев.

Стремејќи се да создаде општа теорија на јазикот, Јелмслев човечкиот јазик го разгледувал заедно со другите семиотики (семиотички системи). Тој утврдил дека постојат семиотики чиишто еден план (планот на изразот или планот на содржината) и самиот претставува одредена семиотика. Доколку тоа се однесува на планот на содржината, тогаш целата семиотика претставува метајазик или како што Јелмслев и поинаку ја нарекува *метасемиотика*. За метасемиотиката тој вели:

"*Тоа е семиотика која се занимава со одредена семиотика; во нашата терминологија тоа треба да означува семиотика чијшто план на содржината претставува семиотика. Самата лингвистика треба да биде една таква метасемиотика*".[8]

---

[7] "*Le langage dans lequel nous parlons du premier langage et avec les termes duquel nous voulons construire la définition de la vérité pour le premier langage. Nous appelons le premier langage* langage objet*, et le second* métalangage*.*", A. Tarski: "La Conception sémantique de la vérité et les fondements de la sémantique", **in** *Logique, Sémantique, Métamathématique, т.* II, стр. 279, Ed. Armand Colin, Paris, 1974 (Цитира- но според J. Rey-Debove, 1978:13).

[8] "*C'est une sémiotique qui traite d'une sémiotique; dans notre terminologie, cela doit*

По принципот на научност, метасемиотиката би била научна семиотика, додека конотативните семиотики т.е. оние семиотики чиишто план на изразот претставува семиотика би биле ненаучни семиотики. Меѓутоа, доколку принципот на научност се примени на семиотиката-предмет, тогаш метасемиотиката би била семиологија во Сосировото значење на зборот, зашто таа за предмет ги има ненаучните семиотики.

Како што логичарите воспоставиле хиерархија на јазиците, така и Јелмслев ја допушта можноста за постоење на една метасемиологија која за свој предмет би ја имала семиологијата. Во метасемиологијата анализита нема да се засновува на причини и причинители, туку тоа ќе биде чиста статистика по угледот на дескриптивната физика и фонетика (сп. Hjelmslev, 1971:150-157).

Основно во системот на Јелмслев е, значи, одредувањето на метасемиотиката, а во неа и на метајазикот, како наука која за предмет на проучување ги има ненаучните семиотики во коишто спаѓа и јазикот.

Учењето на Јелмслев за метајазикот го прифатил, меѓу првите во Франција, Ролан Барт и тој графички ги прикажал односите меѓу денотативните семиотики, метајазикот и конотативните семиотикн (сп. Bart, 1971:382-5).

**§ 4.** Првата етапа од развојот на поимот **метајазик** можеме да ја заокружиме со излагањето на учењето на американскиот лингвист Зелиг Харис за проблемот на метајазикот. Тоа што Јелмслев го има назначено за метајазикот во главни црти, Харис го применил на полето на синтаксата.

Опишувајќи ги структурите на речениците во англискиот јазик, Харис утврдил дека постојат и метајазични реченици, односно реченици кои нешто кажуваат за речениците или за реченичните сегменти од самиот тој јазик. Во тоа се состои и основата на Харисовата дефиниција којашто гласи:

"*(Метајазикот претставува) вкупност од реченици коишто овозможуваат да се зборува за еден дел од јазикот, вклучувајќи ја тука и севкупноста на граматиката*". [9]

Со оглед на тоа што метајазикот претставува дел од јазикот, Харис се прашува што е тоа што им овозможува на метајазичните реченици да бидат дел од јазикот, односно каква е нивната структура. Харис утврдува дека таа особина се засновува на постоењето, во именскиот предикат „е N", на една поткласа од предикати кои ја имаат формата „е N meta" кадешто „N meta" го

---

*signifier une sémiotique dont le contenu est une sémiotique. La linguistique même doit être une telle métasémiotique.*", L. Hjelmslev: *Prolégomènes à une théorie du language.* Les Éditions de Minuit, Paris, 1971, стр. 150.

[9] *"(La métalangue est) l'ensemble des phrases qui permettent de parler d'une partie de la langue, y compris la totalité de la grammaire.",* Z. Harris: *Structures mathématiques du langage,* Dunod, Paris, 1971, стр. 19.

означува множеството од имиња на: реченици, групи на реченици и реченични сегменти, множество во кое влегуваат имиња како што се: *јазична форма*, *збор*, *реченица* и др. Како заклучок произлегува фактот дека структурата на метајазичните реченици е иста со структурата на обичните реченици со таа разлика што оние првите ја содржат подкласата предикати „e N meta".

Проучувајќи ја структурата на метајазичните реченици, Харис најпрвин утврдил три видови метајазични реченици: метатипни реченици, метаупатувачки реченици и метареченици.

Во својот подоцнежен граматички модел Харис ги користи метајазичните предикати како оператори за опишување на речениците на англискиот јазик. За разлика од претходните три видови метајазични реченици сега постојат само два оператора: метадискурзивен и метајазичен (сп. Harris, 1976: 84-93).

Со трудовите на Зелиг Харис поимот **метајазик** се проширил и на планот ва синтаксата, со што тој ја добил и својата практична примена во лингвистиката.

### 1.2. Втора етапа

**§ 5.** Втората етапа во развојот на сфаќањата за поимот **метајазик** се одликува со поеластичен пристап. Сега поимот **метајазик** се применува не само на научната метајазична продукција туку и на секојдневната метајазична активност.

Творецот на ова сфаќање, Роман Јакобсон, го вовел поимот **метајазична операција** којшто се однесува и на секојдневната јазична активност. Имено, во обичниот разговор луѓето често се принудени да зборуваат за кодот и за неговите елементи и тоа во оние ситуации кога е потребно добро да се разберат зборовите на соговорникот или пак да се објаснат сопствените зборови.

Метајазикот, според Јакобсон, има значајна улога како при усвојувањето на јазикот, така и лри неговото нормално функционирање во секојдневниот говор. Севкупната метајазична продукција во обичниот говор (еквативните реченици со помош на перифрази, на синоними или на преводни еквиваленти) може да биде многу значајна за лингвистичките проучувања како на лексиката така и на граматиката на еден одредан јазик. [10]

Истакнувајќи дека метајазичните операции на изворните говорници можат да бидат мошне сигурен и објективен патоказ за вистинско проучување

---

[10] Оваа мисла како да претставува антиципација на погоре споменатите трудови на Харис.

на значењето, Јакобсон истовремено ја критикува чисто формалната постапка за утврдување на граматичноста на речениците, а којашто се состои во тоа од изворните говорници да се бараат метајазични информации за тоа дали некои реченици се прифатливи или неприфатливи.

Круна на Јакобсоновите сфаќања за метајазикот претставува неговата идеја за една посебна *метајазична функција* што јазикот ја поседува заедно со уште некои други функции (сп. Jakobson, 1963:53, 178, 203 и 217).

Ке наспомнеме само дека во Франција, лингвистот и семиотичарот Гремас успешно го споил учењето на Јелмслев за метајазикот и Јакобсоновото учење за метајазичните операции (сп. Greimas, 1966:14-17, 72-78).

Сфаќањето за метајазична функција на јазикот претставува основа врз којашто, во третата етапа, ќе се разработи и збогати поимот метајазик.

### 1.3. Трета етапа

**§ 6.** Третата етапа е тесно поврзана со проширувањето на предметот на проучување на лингвистиката како и со концептуалниот развој што произлегол од тоа проширување.

Имено во 60-те години и во почетокот на 70-те во еден дел од лингвистичката наука се зголемува интересирањето за одредени аспекти на говорното однесување коишто дотогаш не биле во центарот на вниманието. Лингвистиката сè повеќе и повеќе се интересира за говорната активност, за оној елемент од познатата Сосирова равенка што бил препуштен на надворешната лингвистика.

Приближно во истиот период се обелоденуваат и проучувањата на аналитичките филозофи кои за предмет на своите истражувања ја земаат говорната активност.

Се разбира дека ваквата ситуација оставила траги и во погледите на лингвистите за метајазикот.

**§ 7.** На тој начин значењето на поимот **метајазик** морало да се прошири за да го опфати, во својата дефиниција, и поимот говорна активност.

Тука ќе треба да направиме една мала дигресија во областа на терминологијата. Имено, поделбата на теориските развој на поимите **метајазик** и **метаговор** на три етапи тргнува од нашата дефиниција на тие термини. Тоа значи дека ние го реконструираме развојот на тие поими со оглед на термините коишто ги изразувале. Имајќи предвид дека термините *метајазик* и *метаговор* се изведени од термините *јазик* и *говор*, треба да видиме какви се значењата на тие појдовни термини во различни јазици.

Секоја лингвистичка дефиниција на тие термини тргнува од Сосировите основни дефиниции. Сосир спротивставува три термини кои постојат во францускиот јазик: *langage*, *langue* и *parole*. Кон нив треба да се додаде и терминот *discours* којшто во полето на горните разграничувања навлегува нешто подоцна во француската лингвистика (Гистав Гијом, Емил Бенвенист и др.).

Во македонскиот јазик постојат воглавно два термина кои можат да одговараат на Сосировите термини: тоа се термините *јазик* и *говор*. Терминот *јазик*, во своето вообичаено значење, највеќе одговара на поимот **langue**. За останатите три француски термини останува само терминот *говор* кој, со значењата што ги поседува во обичниот говор, може да ги покрие сите три значења: човечкиот говор воопшто (langage), говорот како процес (parole) и говорот како производ (discours).

Што се однесува до терминот *métalangage* и до неговиот англиски еквивалент *metalanguage* и тие се повеќезначни со оглед на тоа што и појдовните термини од кои тие се изведени се повеќезначни. Тоа особено важи за англискиот термин *language* кој означува и «langage» и «langue», додека француското *langage* честопати се употребува во обете значења. Токму затоа е потребно да се направи реконструкција на поимите **метајазик** и **метаговор** според контекстите во коишто се јавувале за да може прецизно да ги одредиме нивните значења.

**§ 8.** Видовме дека значењето на поимот **метајазик** се проширило во толкава мера што, од гледна точка на нашите дефиниции, тоа значење наполно му одговара на поимот **метаговор**. Тоа ново значење се среќава во трудовите на разни лингвисти а ние најпрвин ќе ги изложиме ставовите на англискиот лингвист Џефри Лич (Geoffrey Leech) за метаговорот.

Во книгата под наслов *Semantics* Лич попатно се занимава и со проблемот на метаговорот. Тој го употребува поимот **метаговор** за да ја објасни, од како што тој го нарекува *прагматичко* становиште, перформативната анализа што ја вовел американскиот лингвист Џон Рос (John Ross). За метаговорот Лич вели:

"*Секогаш кога го употребуваме говорот за да зборуваме или да пишуваме за говорот, ние го употребуваме говорот во метаговорна функција*".[11]

Иако Лич како основен термин го употребува само терминот *language*, од контекстот произлегува дека терминот *metalanguage* кај него го означува

[11] "Whenever we use language to talk or write about language, we use language in a *metalinguistic* function", G. Leech: *Semantics,* Penguin Books, Harmondsworth, 1974, стр. 352.

метаговорот. Како примери за лексички единици на метаговорот Лич ги наведува именките: *word, syllable, sentence, question, negation*, како и глаголите: *say, promise, state, warn, bet* и *ask.*

**§ 9.** Свеста за улогата на метаговорот во секојдневниот говор како и неговото значење за лингвистиката и за семиотиката доведоа до тоа на проблемот на метаговорот да му се посветуваат посебни студии, дури и симпозиуми. [12]

Најдалеку во тој поглед отиде Жозет Ре-Дебов (Josette Rey-Debove) која во 1978 г. ја објави книгата под наслов *Le Métalangage*. Таа за прв пат успеа многу јазични појави коишто пред тоа беа разгледувани одделно, да ги поврзе со помош на поимот **метаговор**. И насловот на нашиот труд произлегува од таа книга каде што за првпат беше искажана претпоставката дека метаговорните глаголи можат да се проучуваат како единствена група. Подоцна пак ќе се навраќаме на таа книга, а тука само ќе истакнеме некои општи ставови на Ре-Дебов за метаговорот.

Одредувањето на метаговорот е исто како кај Лич додека за метаговорната функција Ре-Дебов вели:

"*Секој од нас, за што и да зборува, мора да ја употреби 'метаговорната функција' во оние моменти кога коментарите за кажувањето стануваат неопходни за комуникацијата, поточно тогаш кога говорот треба да се прилагоди на она на што тој треба да упатува и на она што треба да го означува (за да се потсети, извести или пак да се отстрани повеќезначноста*)".[13]

**§ 10**. Поголемиот дел од анализите што Ре-Дебов ги направила за разни области на метаговорот се оригинални, а тоа важи особено за областа на автонимите за коишто подоцна ќе зборуваме. Понатаму, при опишувањето на значењето на метаговорните глаголи таа мошне успешно ги применила методите на семантичката теорија за синонимијата коишто малку се употребувани во лингвистиката. Тие методи, впрочем, само ја потврдуваат погоре спомнатата мисла на Јакобсон дека метајазичните операции претставуваат мошне сигурна и објективна постапка за опишување на јазичното значење.

---

[12] Сп. го списанието *Littérature*, Larousse, Paris, бр. 27 од 1977 година во коешта се печатени соопштенијата од симпозиумот за метаговорот што се одржал во јануари 1977.

[13] "*Chacun de nous, quel que soit son propos, recourt nécessairement à cette fonction métalinguistique lorsque des commentaires sur le dire sont indispensables à la communication, notamment lorsqu'il faut ajuster le discours à ce qu'il est censé désigner et signifier (pour rappeler, pour apprendre, pour désambiguïser)*", J. Rey-Debove: Le *Métalangage,* Le Robert, Paris, 1978, стр. 1.

Сепак, одредени поставки на Ре-Дебов за метаговорот нѝ изгледаат недоволно образложени. Тоа во прв ред се однесува на нејзиното мислење за односот меѓу метаговорот, неговата реализација и неговата улога.

Имено, Ре-Дебов низ целата книга го анализира метаговорот како лингвистички поим (поточно семантички) кој, како и сите лингвистички поими, упатува на одредени појави во јазикот или во говорот, но таа истовремено сака значењето на поимот метаговор да го подреди на поимите **langue** и **discours**. Ре-Дебов вели:

"*Збирот од метајазикот и метаговорот (*во потесна смисла, заб. на 3. Н.*) на еден јазик* $J_1$ *претставува метаговор* $M_1$ *(*во поширока смисла, заб. на 3. Н.*) на еден јазик* $J_1$ ". [14] Од оваа дефиниција произлегува дека метаговорот во пошироко значење претставува дел од јазикот, а истовремено Ре-Дебов го спротиставува јазикот наспроти говорот како нешто што е кодификувано наспроти она што е некодификувано. Значи, ако говорот може да биде дел од јазикот тоа е оттаму што авторката го употребува поимот јазик во две несоодветни значења.

И кога ја одредува улогата на метаговорот, Ре-Дебов како да го враќа тој поим на ниво на поимот метајазик. Ќе ја цитираме нејзината мисла во оригинал, затоа што во превод би морале да ги промениме а со тоа и повторно да ги интерпретираме нејзините термини. Еве што вели таа:

"*On parlera de* compétence métalinguistique *pour signifier 'compétence pour le métalangage'. La compétence linguistique permet de produire des phrases acceptables sur le monde, la compétence métalinguistique, de produire des phrases acceptables sur la langue, notamment celles qui affirment que les phrases sur le monde sont ou non acceptables*" (1978:21).

Оваа мисла како да го негира токму она за што и Ре-Дебов се заложува на многу места во нејзината книга, а особено на стр. 42: да ја прошири и збогати Харисовата дефиниција на поимот **метајазик**.

**§ 11.** Видовме дека Јакобсон го утврдил значењето и улогата на метајазичната функција за усвојување на јазикот. Тука би сакале да спомeнеме само еден труд на Анри Бес (сп. Besse, 1980) во којшто многу успешно се анализира улогата и значењето на метаговорот во учењето на странските јазици.

И Анри Бес ги поврзал, од своја страна, метатермините со основните Сосирови термини. Тој пишува:

---

[14] "*L'ensemble de la métalangue et du métadiscours d'une langue* $L_1$ *est le métalangage* $M_1$ *d'une langue* $L_1$.", J. Rey-Debove, *op. cit.*, стр. 21.

"*Да го наречеме* métalangue *она што во лексиката, синтаксата и прагматиката на еден одреден природен јазик дозволува нешто да се каже за тој јазик (и/или за други јазици).*

*Да го наречеме* métalangage *секој вештачки концептуален модел кој служи да се опише или да се симулира функционирањето на еден природен јазик (или на говорот воопшто). Да го наречеме, на крајот,* métadiscours *секој говор кој актуализира или формулира, меѓу останатото, еден метајазик (= métalangue) и/или еден метаговор (= métalangage)*". [15]

Според Бес, значи, односот меѓу метаговорот и метајазикот се артикулира во признакот "научност": метаговорот претставува специјално создаден лингвистички модел, додека метајазикот е дел од општиот јазик. Овие дистинкции Бес ги користи за да ги спротивстави термините *métadiscours langagier* и *métadiscours scientifique* коишто означуваат два типа говор што можат да се користат во наставата по странски јазици.

**§ 12.** Треба да се спомене постоењето на еден поим којшто е близок до поимот метаговор и којшто се јавил во американската психијатрија и социјална психологија. Тоа е поимот *метакомуникација* којшто означува *комуникација за комуникацијата* (сп. Watzlawick, Beavin et Jackson 1972:35).

Во еден свој дел поимот метакомуникација го опфаќа поимот **метаговор**, додека во другиот дел тој е многу поширок од него. Значењето е слично кога поимот метакомуникација ја означува интерпретацијата на значењето на комуникацијата, додека неговото значење е пошироко кога поимот **метакомуникација** се однесува на разбирањето на комуникацијата и на воспоставувањето односи меѓу соговорниците.

Поимот **метакомуникација** го среќаваме и кај американскиот антрополог и лингвист Дел Хајмз (Dell Hymes) кој се чини дека тој поим му го припишува на Батесон (Gregory Bateson) (сп. Hajmz, 1980:52). Овој поим Хајмз го користи за да ја придодаде, на списокот од шест функции кај Јакобсон, и метакомуникативната функција која, според тоа, е различна од метајазичната функција на говорот.

Поимот на метакомуникација го користи и Фредерик Берте (Frédéric Berthet) во една студија за разговорот во делата на Марсел Пруст. Берте притоа забележува дека постојат луѓе кои страдаат од Котаровиот синдром (*le*

---

[15] "*Appelons* métalangue *ce qui dans le lexique, la syntaxe et la pragmatique d'une langue naturelle donnée permet de dire quelque chose sur cette langue (et/ou sur d'autres langues). Appelons* métalangage*, tout modèle conceptuel artificiel destiné à décrire ou à simuler le fonctionnement d'une langue naturelle (ou du langage en général). Appelons enfin,* métadiscours*, tout discours actualisant ou formulant, entres autres choses, une métalangue et/ou un métalangage.*" *H. Besse:* "Métalangages et apprentissage d'une langue étrangère", *Langue française,* n. 47, Larousse, Paris, 1980, стр. 121.

*syndrome Cottard*). Името на оваа болест доаѓа од името на еден Прустов јунак и таа, според Берте, се карактеризира со неспособност за метакомуницирање (сп. Berthet, 1979:122).

**§ 13**. Би сакале да укажеме и на една употреба на терминот *métalinguistique* во француската лингвистика, којашто нѝ се чини несоодветна.

Се работи за терминот *négation métalinguistique* што го воведе Освалд Дикро (сп. Ducrot, 1972:174). Според Дикро, тој термин означува негација "*чија цел е да го негира претходниот исказ*". За истиот поим Дикро го наведува и терминот *négation réfutatrice* којшто многу повеќе одговара на дадениот вид негација. Дикроовата употреба на терминот *métalinguistique* ја презеле Жудит и Жан-Клод Милнер (сп. J. Milner, 1977 и J. et J.- Cl. Milner, 1975).

Доколку се прифати тоа значење на терминот *métalinguistique*, тогаш секоја употреба на говорот која се однесува со еден свој дел на говорот на соговорникот би ја оквалификувале како метаговорна а со тоа и поимот метаговор би го изгубил своето значење.

**§ 14**. Во списокот на научници коишто се занимавале со проблемите на метаговорот секако треба да се додаде и името на рускиот теоретичар Михаил Бахтин.

Иако не го употребувал терминот *метаговор*, Бахтин дал огромен придонес во таа област. Неговите проучувања на двогласниот говор, уште од далечната 1929 г., антиципираат голем дел од подоцнежните истражувања на метаговорот.

Бахтин јасно воочил дека тема на говорот, односно она за што се зборува, може да стане и самиот говор (нашиот или пак на некој друг). Говорот што станува тема на авторскиот говор Бахтин го нарекува *туѓ говор*. Туѓиот говор значи станува дел од другиот говор, говор во говорот. Меѓутоа, со влегувањето во авторскиот говор, тој истовремено и се менува станувајќи говор за изворниот говор.[16]

Секое перцепирање на туѓиот говор ги содржи, според Бахтин, следните два елемента: најпрвин туѓиот говор се опкружува со реалниот контекст-коментар а потоа се подготвува реплика. Тие две операции се тесно поврзани и, во зависност од перцепцијата на туѓиот говор, тие различно се реализираат во авторскиот контекст кој го опкружува туѓиот говор.

---

[16] Интересно е да се одбележи дека оваа формулација на Бахтин меѓу првите ја презел Роман Јакобсон во својата статија: "Les embrayeurs, les catégories verbales et le verbe russe" (сп. R. Jakobson: *Essais de linguistique générale.* Les Éditions de Minuit, Paris, 1963, на стр. 177).

Бахтин ги проучил, со голема инвентивност, сите видови синтаксички шаблони (директниот, индиректниот, слободниот директен и слободниот индиректен говор), коишто се користат за изразување на туѓиот говор во писмениот руски, германски и француски јазик.

На крајот од ова кратко излагање на Бахтиновите сфаќања за проблемот на туѓиот говор, да спомeнеме дека Бахтин го употребува терминот *металингвистика* за да ја постулира науката која за свој предмет на проучување ги има оние говорни појави што ги надминуваат рамките на тогашната лингвистика. Тоа се однесува, пред сè, на дијалошките односи (како на тие во дијалогот така и на оние во монолошкиот говор), во чие разјаснување Бахтин има дадено голем придонес (сп. Bahtin, 1967 и 1980).

## 2. ОДРЕДУВАЊЕ НА МЕТАГОВОРОТ И НА НЕГОВИТЕ ВИДОВИ

**§ 15**. За да ги дефинираме поимите **метаговор** и **метајазик**, треба да тргнеме од значењето на основните термини од кои тие се изведени. Веќе сугериравме дека терминот *говор* може да ги преземе значењата на француските термини *langage*, *parole* и *discours*. Според тоа, за поимот **говор** ја предлагаме следната дефиниција:

**Говорот (langage) претставува посебен вид на човечко значенско однесување кое, употребувајќи го јазикот (langue) низ говорната активност (parole), произведува говорни единици (discours).**

Од оваа дефиниција произлегува дека говорот (во пошироко значење) за *genus proximum* го има човечкото значенско однесување, додека неговата *differentia specifica* ја сочинуваат јазикот, говорната активност и говорните единици. Од дефиницијата уште произлегува дека говорот го опфаќа јазикот како свој конститутивен дел.

Јазикоr, од друга страна, се дефинира како посебен вид на семиотички систем кој му овозможува на говорот да ги обавува своите функции. Основната функција на говорот како значенско однесување што се остварува со помош на јазичниот систем е да означува.

**§ 16.** Со означувањето доаѓаме и до поимите **метаговор** и **метајазик**. Сè она што во говрот или во јазикот го означува самиот говор претставува метаговор, додека сè она што во говорот или во јазикот го означува самиот јазик претставува метајазик.

Поимите на метаговор и на метајазик се, значи, семантички поими (како што ое тоа и поимите на синонимија, антонимија и др.). Од горните дефиниции произлегува дека метаговорот го опфаќа метајазикот како свој конститутивен елемент. Доколку од метаговорот го ӣземеме метајазикот, во тој случај

можеме да кажеме дека се работи за метаговор во потесна смисла на зборот којшто ги означува само говорната активност и говорните единици.

Треба да се нагласи дека не постои потполна аналогија во односите меѓу поимите **говор** и **јазик**, од една страна и поимите **метаговор** и **метајазик**, од друга страна. Аналогијата се состои само во тоа што обата пара поими се наоѓаат во однос на генерички поим (говор и метаговор) наспрема видски поим (јазик и метајазик). Меѓутоа, содржината на поимите во обата пара е различна. Додека јазикот претставува систем со чија помош и се остварува говорот, дотогаш и метаговорот и метајазикот можат да бидат дел или од јазикот или од говорот. Единиците на метаговорот и на метајазикот можат да се разграничат единствено според значенскиот критериум.

**§ 17.** Гоговорт, како значенско однесување, се остварува во внатрешниот и во надворешниот говор. Според супстанцата во којашто се остварува, надворешниот говор може да биде: устен и писмен. Меѓу овие два вида говор постојат допирни точки. Имено, писмениот говор може да премине во устен (читање), а усниот може да стане писмен (диктирање). Тие сложени остварувања на говорот ги нарекуваме *мешан говор*.

Според видот на говорот што го означува, метаговорот може значи да се подели на: 1. метаговор на усниот говор 2. метаговор на писмениот говор и 3 метаговор на мешаниот говор.

## 3. МЕТАГОВОРНИ ЕДИНИЦИ

**§ 18.** Метаговорот и метајазикот се остваруваат во говорот со помош на знаци коишто во своето значење го содржат значењето на поимите говор и јазик. Метаговорните и метајазичните знаци можат да бидат јазични или говорни единици.

Следните неколку страници ќе ги посветиме најпрвин на јазичните метаговорни и метајазични единици коишто ја сочинуваат металексиката на францускиот јазик а потоа и на говорните метаединици коишто се јавуваат како автоними.

Целово поглавје за метаговорните единици се инспирира од богатите анализи на *метаговорната лексика* што ги направи Ре-Дебов.

За разлика од Ре-Дебов, која сите метаединици ги грулира во метаговорната лексика, ние тие единици ги делиме на јазични, коишто ја сочинуваат металексиката на еден јазик, и на говорни, коишто ги прават автонимите како дел од говорот на еден јазик. Во рамките на секоја од двете групи разликуваме метаговорни и метајазични единици.

### 3.1. Метаговорна лексика

#### А. Метаговорни зборови

**§ 19.** Метаговорните зборови во францускиот јазик им припаѓаат на класите на полнозначни зборови: именки, глаголи, придавки и прилози. Ќе дадеме по неколку примери за метаговорни зборови од сите три видови метаговор:

1. Метаговорни зборови за устен говор

   а) именки: *discours, conversation, querelle* и др.

   б) глаголи: *parler, bégayer, prier* и др.

   в) придавки: *mentionné, nommé* и др. коишто се партиципи употребени во придавска функција

   г) прилози (и прилошки изрази): *en d'autres mots, autrement dit, à vrai dire* и др.

2. Метаговорни зборови за писмен говор

   а) именки: *paragraphe, lettre, annonces* и др.

   б) глаголи: *écrire, (re)copier, traduire, inscrire, noter, signer, barrer* и др.

   в) придавки: *écrit, scriptural* и др.

   г) прилози: *ibid, passim, ci-dessus* и др. Во една студија за овој вид метаговор би можеле да се разграничат метаговорните зборови и врз основа на средствата за остварување на писмениот говор: на рака, со машина за пишување, со печатење и др.

3. Метаговорни зборови за мешан говор

   а) именки: *lecture, épellation* и др.

   б) глаголи: *lire, épeler, dicter* и др.

   в) придавки: *lu, dicté* и др.

#### Б. Метајазични зборови

**§ 20.** Метајазичните зборови им припаѓаат на истите зборовни групи како и метаговорните зборови:

1. Метајазични зборови за устен говор

а) именки: *consonne, syllabe, accent, ton, morphème, mot, aspect, sémème* и др.

б) глаголи: *se prononcer, se conjuguer, signifier, désigner, régir, s'employer* и др.

в) придавки: *vocalique, nominal, verbal* и др.

2. Метајазични *зборави* за писмен говор

а) именки: *lettre, tiret, apostrophe* и др.

б) глаголи: *s'écrire, se placer, s'élider* и др.

в) придавки: *placé, terminé* и др.

3. Метајазични зборови за мешан говор

а) именки: *notation, transcription* и др.

б) глаголи: *(se) noter, transcrire* и др.

в) придавки: *noté, transcrit* и др.

### 3.2. Автоними

**§ 21.** Автоними претставуваат имиња на елементите на говорот (на јазикот или на говорот во потесна смисла). Терминот *автоним* го вовел германскиот филозоф и логичар Рудолф Карнап во 1934 г. за да го означи резултатот на едно својство на говорот кое во средновековната филозофија и логика се нарекувало *suppositio materialis* (сп. Rey-Debove, 1978:87).

Автонимот е говорна единица без којашто не може да се замисли говор за елементите на говорот. Автонимот, како име за одреден елемент на говорот, се употребува за да се означи тој говорен елемент (елементот како целосен знак, неговиот означувач и неговото означено), за разлика од обичната употреба на говорните елементи каде што тие се употребуваат за да упатат на референтите коишто се наоѓаат надвор од нив самите.

Средствата за автонимизација можат да бидат различни во разни јазици. Некои јазици поседуваат посебни морфеми кои, придодадени на говорните елементи, сигнализираат дека се работи за автоними. Во францускиот, како и во другите јазици, средствата за автонимизација се различни во писмениот и во усниот говор. Додека усниот говор ги користи прозодиските елементи (тонот, паузата, акцентот), дотогаш писмениот говор ги употребува правописните знаци (наводниците, курзивот, дебелината на буквите, шпацирањето, подвлекувањето и др.). Заедничко средство за усниот и за посмениот говор е употребата на *метакласификатори*. Тоа се зборови коишто ги означуваат категориите на автонимизираните единици.

Според категоријалната припадност на единиците, автонимите можат да бидат метајазични и метаговорни.

### А. Метајазични автоними

**§ 22.** Зборот претставува истовремено најголема единица на јазикот и најмала единица на говорот. Како најголема јазична единица, зборот претставува плод на мислењето и на говорот на бројни генерации луѓе на одредена јазична заедница. Зборот, како јазична категорија, е неопходен за постоење на говорот. Како основна единица на говорот, зборот истовремено претставува и синтаксичка категорија со оглед на тоа што во себе го содржи и значењето на зборовната група на којашто ѝ припаѓа.

Врз таа позиција на зборот како меѓник меѓу јазикот и говорот, францускиот лингвист Гистав Гијом го засновал разликувањето меѓу морфологијата и синтаксата (сп. Guillaume, 1974:101). Според него, сѐ она што се наоѓа во структурата на зборот како единица на јазикот ѝ припаѓа на морфологијата, додека синтаксата се занимава оо комбинациите на зборовите како основни единици на говорот.

Метајазични автоними можат значи да станат сите зборови на францускиот јазик како и елементите коишто влегуваат во нивниот состав. Така, во примерот: "*Le mot 'vache' est du genre féminin*" се среќаваме со двоен автоним. Еднаш реченицата, којашто се наоѓа под наводници, претставува метаговорен автоним на истоимената реченица која би се употребила на пример во онаа ситуација кога некој би зборувал за именката *vache*. Целата таа реченица претставува автоним кој е супстантивиран и тој има функција на прилошка одредба за место во структурата на нашиот текст. Од друга страна, во таа иста реченица, зборот *vache* е метајазичен автоним затоа што означува јазичен елемент со ист означувач и тој, за разлика од нормалната употреба на зборот, не упатува на некој вонјазичен референт (како што би бил случај на пример со истиот збор во реченицата "*II ne boit que du lait de vache*" во нормална употреба).

Да напоменеме дека на автонимизација подлежат сите елементи на усниот говор (од фонемата до зборовите со нивните означувачи или означени) како и елементите на писмениот говор (во тој случај некои букви во францускиот јазик имаат поинакви усни имиња од имињата на фонемите: тоа особено важи за имињата на графемите за консонанти).

Метајазични класификатори за автономизација, во усниот и во пишаниот говор, можат да бидат следните именки: *voyelle, consonne, phonème, morphème, suffixe, préfixe, syllabe, adjectif, mot, verbe, signifiant, signifié, monème* и др.

### Б. Метаговорни автоними

**§ 23.** Како основни единици на говорот, зборовите се елементи со чија помош говорниците го создаваат својот говор. Како што за еден збор постојат правила кои ја одредуваат неговата припадност кон одредена зборовна група, исто така и за говорните единици постојат правила за комбинирање на основните единици. Тоа важи за сите сложени единици на говорот: од најмалата - синтагмата, па сè до најголемата единица - текстот.

Со оглед на тоа што кај сите овие единици се работи за комбинирање на помали единици (зборови во синтагми, синтагми во реченица, реченици во текот), често се зборува дека сите тие единици се јазични. Во таа смисла јазикот се сфаќа како нешто што е кодификувано, нормирано, додека на говорот му се припишува сè она што е индивидуално и ненормирано.

Се разбира дека може да се зборува за сите горни единици како за јазични (а некогаш и не се може поинаку затоа што таква е традицијата на граматичката терминологија), меѓутоа не треба да се заборави дека тоа се пред сè говорни единици кои се различни од јазичните (како што формулата на равенката $y = x^2 - z^2$ се разликува од своите елементи или како што еден шаховски потег се разликува од фигурата со која се изведува).

**§ 24.** Треба да се напомене дека автонимните коментари се доста слични меѓу себе без отлед на тоа дали се работи за метаговорни или пак за метајазични коментари.

Така, автонимните реченици (со или без класификатори) ја имаат воглавно следната структура:

(Метаговорен или метајазичен класификатор) + Автоним + глагол + мета-збор

Еве еден пример од горната структура:

"Le *segment* va *est le verbe, tandis que le segment* venir *est une forme nominale*" (Dubois, 1967:11).

Во оваа структура може да се појави уште еден автоним на крајот од реченицата како во следниот пример:

"*La phrase 'Pierre a fermé la porte' renvoie à une seule phrase de base: 'Pierre a fait que la porte est fermée'* " (Dubois, 1969:115).

Од овој пример се гледа ваквите автонимни реченици имаат својство да ги супстантивираат сите единици (како јазични така и говорни). Така, во првиот пример, зборот *va* ја попримил синтаксичката категорија на именка, затоа што е употребен како подмет, што не е случај со неговата обична употреба во функција на предикат.

Автонимите не подлежат на експлицитна супстантивација само кога цитираниот говор (или дел од говорот) не се врамува во говорниот контекст

на тој што цитира. Во усниот говор тоа најчесто се случува кога се сака со имитирање да се исмее нечиј начин на зборување.

## 4. ПОЛЕТО НА МЕТАГОВОРНИ ГЛАГОЛИ

Француските метаговорни глаголи претставуваат еден дел од метаговорната лексика која, заедно со автонимите, го сочинува метаговорот во поширoко значење на зборот во францускиот и на француски јазик. Ако метаговорот претставува семантички поим, тогаш за метаговорните глаголи можеме да речеме дека тие претставуваат едно семантичко (глаголско) поле во рамките на лексиката на францускиот јазик.

Иако терминот *метаговорни глаголи* е од поново време, семантичкото поле што го означува тој термин било познато и проучувано многу поодамна.

### 4.1. *Verba dicendi*

**§ 25**. Во латинските граматики постои терминот *verba dicendi* кој обично се спомнува кога се изведуваат правилата за употреба на конструкцијата "акузатив со инфинитив" во латинскиот јазик. Тоа правило вели дека конструкцијата "акузатив со инфинитив" се употребува позади следните три групи управни глаголи: *verba dicendi, verba sentiendi* и *verba voluntatis*. Притоа се дава и список на некои глаголи *dicendi* (сп. Gortan, Gorski i Pauš, 1966:235).

**§ 26.** Тој термин од латинските граматики влегол и во лингвистичките речници. За поимот **verba dicendi** во лингвистичкиот речник на Симеон ја наоѓаме следната дефиниција:

Под заглавниот збор *глагол* се наоѓа терминот *декларативен глагол* (сп. Simeon, 1969:102). Под заглавниот збор *де кларативен глагол* (ibid: 216) дадени се две дефиниции на тој поим. Првата дефиниција вели:

"*Декларативни глаголи - се означуваат понекогаш на тој начин оние глаголи кои изразуваат едноставна изјава (f. dire — зборува, expliquer — објаснува...) наспроти оние кои изразуваат некое душевно расположение на говорникот (f. croire — верува, vouloir — сака...) и кои како такви понекогаш управуваат посебна конструкција (на пр. инфинитивна реченица во латинскиот јазик)*".

Иницијалите на изворот на дефиницијата наведуваат дека се работи за третото издание на *Лингвистичкиот речник* на Жил Марузо од 1951 година.

Втората дефиниција на истиот заглавен збор гласи:

"*Декларативен глагол — латински израз којшто обично се употребува за да се означат оние глаголи кои изразуваат соопштување, изјава, раскажување, објаснување и сл., на пр.* lat. declaro, demonstro, dico, edissero, explico, indico, narro, significo *итн. се викаат исто така и* verba declarandi".

Изворот на дефиницијата наведува дека таа е преземена од лингвистичкиот речник на Springhetti којшто е издаден на латински јазик во Рим во 1962 година.

Кај Симеон наоѓаме уште една дефиниција под заглавниот збор *изрични глаголи* на стр. 582. Во неа се вели дека со тоа име "*се викаат оние глаголи со кои се искажува нешто едноставно (на пр.* dicere - кажува, explicare – објаснува, narrare - раскажува, asserere - тврди, изјавува*) за разлика од оние глаголи кои изразуваат некоја душевна состојба (на говорното лице, на пр.* velle, putare, credere...*)*". И наводите за оваа дефиниција велат дека таа потекнува од речникот на Спрингети.

Од анализата на горните дефиниции произлегува дека групата *verba dicendi*, за којашто кај нас постојат три па дури и четири називи (декларативни - исказни - изречни и глаголи на говорење), се дефинира како група од глаголи "*кои изразу- ваат **едноставна изјава***" или "*со кои се искажува **нешто едноставно***" или "*кои изразуваат **соопштување, изјава, раскажување, објаснување и сл***." (Ние подвлекуваме).

**§ 27**. Групата *verba dicendi* се проширува со нов семантизам во *Енциклопедискиот лексикон на српскохрватскиот јазик* од 1972 г. Таму, на стр. 104, под заглавниот збор *глаголи на говорење (verba dicendi)* само се наведени следните примери од таа група глаголи без никаква дефиниција: *рече, кажува, зборува, раскажува, **прашува**, одговара, **ветува,** соопштува, **се заканува, забранува, шепнува, уверува, наредува, советува*** (Ги подвлекуваме оние глаголи чиишто семантизам го проширува семантичкото поле на *verba dicendi*, во однос на оние глаголи што се дадени кај Симеон).

Во недостиг на каква и да е дефиниција можеме само да се запрашаме што ги натерало авторите на *Енциклопедискиот лексикон* да ја прошират групата глаголи на говорење, со оглед на тоа дека подвлечените глаголи некои други автори ги подведуваат во други групи. Така на пр., во погоре наведената латинска граматика, дел од тие глаголи (*imperare - заповеда, suadare - советува)* е сместен во групата *verba postulandi*, додека еден друг дел (interdicere — забранува) е групиран во *verba impediendi* (сп. Gortan, Gorski i Pauš, 1966:280, 282).

**§ 28.** Во француската лингвистика постојат исто така неколку термини за именување на *verba dicendi*.

Швајцарскиот лингвист Шарл Баји ги употребува термините: *verba dicendi, verbes qui relèvent de l'énonciation* и *verbes déclaratifs* (сп. Bally, 1969:197 и Bally, 1965:50). Инаку, групата декларативни глаголи Баји ја поврзал со поимот **énonciation** што тој го вовел, разработил и којшто имал голем одек во подоцнежната француска лингвистика. Поимот **искажување** Баји го дефинира на следниот начин:

"*Искажувањето е појава на комуницирање на една мисла со помош на говорот*". [17]

На тој поим Баји му го спротиставува поимот **модалност** (modalité) со следната дефиниција:

"*Модалноста го изразува ставот на субјектот спрема една виртуелна претстава*". [18]

Притоа Баји многу успешно забележува дека многу декларативни глаголи го кумулираат и значењето на модалноста:

"*Додека друг пат глаголот ги кумулира и модалната и декларативната функција: така,* affirmer *значи* «кажува дека верува», se plaindre (d'être oublié) «кажува дека е незадоволен» louer «кажува дека одобрува»*;* promettre, jurer *тоа е* «кажува дека се ангажира во нешто», dire que + subj. «кажува дека сака да» *итн.*". [19]

Поврзувањето на модалноста и искажувањето (или комуникацијата, затоа што Баји ги употребува двата поими како синоними) одиграло голема улога во подоцнежните истражувања.

**§ 29.** Терминот *verbes de dire* се среќава кај Лисјен Тенјер (Lucien Tesnière). Тенјер ја употребува таа група глаголи, заедно со групата *verbes de don*, за да го илустрира постоењето на тровалентни глаголи во францускиот јазик. При тоа тој наведува 58 глаголи на кажување за коишто вели дека понекогаш се викаат и *декларативни глаголи*.

---

[17] "*L'énonciation est le fait de communiquer une pensée par la parole.*", Ch. Bally: "Les notions grammaticales d'absolu et de relatif", **in** *Essais sur le langage,* стр. 197, (éd. J.-Cl. Pariente), Les Éditions de Minuit, Paris, 1969.

[18] "*La modalité exprime l'attitude d'un sujet vis-à-vis d'une représentation virtuelle*", Ch. Bally, *op. cit.*, стр. 197.

[19] "*Tantôt enfin le verbe cumule les fonctions modale et déclarative: ainsi* affirmer *signifie ,dire qu'on croit',* se plaindre (d'être oublié) *'dire qu'on est mécontent',* louer *'dire qu'on approuve';* promettre, jurer*, c'est 'dire qu'on s'engage à qch',* dire que + subj *'dire qu'on veut que' etc.*", Ch. Bally: *Linguistique générale et linguistique française,* A. Francke, Berne, 1965, стр. 51.

Што се однесува до семантизмот на оваа група глаголи, Тенјер само наспомнува дека значењето на некои глаголи во однос на значењето на основниот глагол *dire* може да биде повторливо (*répéter*), засилувачко (*affirmer, démontrer*) или пак намалувачко (*insinuer, souffler*) (сп. Tesnière, 1976: 255—6).

Називот *verbes de dire* го употребува и Бернар Потје (сп. Pottier, 1974:-180-83). Потје наведува 14 глаголи коишто сите заедно ги поврзува поимот **déclaration**. Поимот на декларација кај Потје е најнизок поим во една скала од хиерархизирани поими: декларацијата е елемент на класата констативна визија (vision constative), којашто е елемент на класата на модални оски (axes modaux), којашто е елемент на класата модалност (modalité), којашто е елемент на класата модална формулација (formulation modale), којашто е елемент на класата комуникативна формулација (formulation communicative), којашто е елемент на родниот поим формулација (formulation).

Суштината на целава пирамида од поими се состои во мислењето на Потје дека декларацијата е дел од модалноста којашто, според авторот, претставува "*une critique subjective du propos*" и дека модалноста, од своја страна, е дел од комуникативната формулација која претставува "*la manifestation du Je énonciateur sur le propos et sur sa propre formulation*". Со тоа, всушност, се доведува сосема во прашање пертинентноста на дистинкцијата, што ја вовел Баји, меѓу поимите на модалност и искажување.

**§ 30.** За поимот **verba dicendi** во француската лингвистика се употребуваат уште и термините *verbes de parole* и *verbes de communication*. Првиот термин се среќава, меѓу останатото, и кај Емил Бенвенист кој проучува некои глаголи на говорење (*jurer*, *promettre*, *garantir* и *certifier*) со цел да го илустрира својот поим на субјективност во говорот (сп. Benveniste, 1966:265).

За значењето на Бенвенистовите проучувања ќе кажеме нешто повеќе кога ќе зборуваме за перформативните глаголи.

Терминот *verbes de communication* се среќава во трудовите на Морис Грос (Maurice Gross). Во книгата *Méthodes en syntaxe* од 1975 г. Грос ги прикажал резултатите од проучувањата на синтаксичките можности на оние глаголи во францускиот јазик што управуваат комплетивни реченици. Сите оние глаголи што поседуваат заедничка структурна особина којашто е доволно специфична за да не се среќава и кај другите глаголи, Грос ги групирал во посебни табели. Во тие табели, вкупно 19 на број, се дадени, покрај главната заедничка структура, и други конструкции коишто можат да бидат специфични за одредена подгрупа глаголи. Табелите претставуваат бинарни матрици во коишто со помош на знаците "+" и "-" се означени способностите на секој глагол да гради одредени структури. Притоа, таму каде што било можно, некои структури се поврзани и со помош на трансформации.

Во тебалата бр. 9 (вкупно 352 глагола) се наоѓа една подгрупа глаголи (вку- пно 193) којашто подоцна ќе стане и предмет на анализа во една статија на Грос од 1981 г. Според Грос, секој глагол од таа подгрупа може да ги гради следните четири структури:

| | |
|---|---|
| "$N_0$ V à $N_2$ que P | Max dit à Ida qu'il est prêt |
| $N_0$ V à $N_2$ $V^0$ — inf Ω | Max dit à Ida être prêt |
| $N_0$ V à $N_2$ que Psubj | Max dit à Ida qu'elle parte |
| $N_0$ V à $N_2$ de $V^2$ — inf Ω | Max dit à Ida de partir" |

(сп. Gross, 1981:46).

Оваа подгрупа глаголи, покрај тоа што поседува заеднички синтаксички оообини, има и заеднички семантизам. За нивното *значење* Грос вели:

"*Сите тие се глаголи кои овозможуваат да се комуницира еден факт (со помош на првите две структури), или една наредба (со помош на другите две). Сите тие глаголи имаат значење на глаголот* «кажува» *плус значењето на начинот на емитување на комуникацијата*". [20]

Со оглед на тоа дека семата **комуникација** се содржи во сите тие глаголи Грос ги нарекува „глаголи на комуникација" (*verbes de communication*).

## 4.2. Перформативни глаголи

**§ 31.** Проучувањата на *verba dicendi* добија нов замав со откритието на поимот на перформативни глаголи. Терминот *перформативен глагол,* како и одреден број други термини, го вовел англискиот филозоф Џон Остин (John Austin).

Перформативен глагол, според Остин, е оној глагол со чија употреба во еден исказ се остварува оној говорен акт којшто е означен со тој глагол (на пр. исказот на реченицата "*Je promets que je serai là*", кога има значење на ВЕТУВАЊЕ).

---

[20] *"Ce sont tous des verbes qui permettent de communiquer un fait (au moyen des deux premières structures) ou un ordre (au moyen des deux autres). Ils apparaissent tous comme signifiant .dire' accompagné d'une modalité d'émission de la communication."*, M. Gross: "Les bases empiriques de la notion de prédicat sémantique", *Langages,* n$^0$ 63, 1981, Larousse, Paris, стр. 46.

Инаку, придавката „перформативен" кај самиот Остин има две различни значења во два стадиуми на неговата теорија за говорните акти.

Во првиот стадиум Остин сите искази ги дели на констативни кои нешто опишуваат или тврдат и на кои можат да се применат вистиносните вредности, и на перформативни искази кои не опишуваат ниту тврдат, туку тоа се искази со чие изведување се остварува одреден акт и тие не подлежат на проверка на нивните вистиносни вредности.

Увидувајќи ја неоправданоста на првобитната дистинкција, Остин доаѓа до заклучок дека секое искажување претставува говорен акт со одредена илокутивна вредност. На тој начин, сега, и тврдењето и дескрипцијата претставуваат илокутивни говорни акти. При секое искажување говорниците, според Остин, изведуваат освен илокутивни и локутивни акти, т.е. тие изговараат одредени зборови коишто се дел од некој јазик и коишто имаат одредена граматичка форма и значење, и перлокутивни акти (на пр. УБЕДУВАЊЕ, ОХРАБРУВАЊЕ и др.). На тој начин и поимот на перформативни глаголн кај Остин го добива она значење што најпрвин го наведовме.

Последната Остинова дефиниција на перформативните глаголи вели дека се тоа глаголи „*коишто ја прават експлицитна илокутивната вредност на исказите, или илокутивната природа на актот што го изведуваме кога го формулираме тој исказ*". [21]

**§ 32**. Бенвенист согледал, независно од Остин, дека постојат искази коишто претставуваат остварување на актите што ги именуваат глаголите употребени во тие искази. Бенвенист наведува примери како што се: *je promets, je garantis, je certifie* и др. (сп. Benveniste, 1966:265).

Подоцна, во една друга статија, Бенвенист, анализирајќи ги Остиновите ставови, не го прифатил Остиновиот поим на илокутивни акти, туку ја задржал единствено дистинкцијата меѓу перформативните и констативните искази (сп. ibid.: 267-285).

Врз пионерските трудови на Остин и на Бенвенист се надоврзале многу истражувачи коишто го третирале проблемот на перформативните глаголи како и теоријата на говорните акти. За нашата тема е битно мислењето на многу автори дека перформатнивниот глагол мора да го означува говорот. Така Бенвенист вели:

---

[21] "*(...) qui explicitent la valeur illocutoire d'une énonciation, ou la nature illocutoire de l'acte que nous produisons en formulant cette énonciation."*, J. L. Austin: *Quand dire, c'est faire,* Seuil, Paris 1970, стр. 152.

„*Кој и да е глагол на говорење, дури и најобичниот од сите*, *глаголот* вели*, може да образува перформативен исказ, доколку изразот '*велам дека*....', изговорен во соодветни услови, создаде нова ситуација*". [22]

И Дикро изнесува исто мислење:

„*Во перформативен исказ можат да влезат единствено оние глаголи коишто означуваат дејствија произведени преку говорната активност*". [23]

**§ 33.** Еден друг правец во понатамошните истражувања на илокутивните акти тргнал од хипотезата дека условите за изведување на илокутивните акти можат да се асимилираат во содржината на значењето на глаголите коишто ги именуваат поимите на соодветните говорни акти. Се сметало дека со проучувањето на значењето на глаголите ќе можат да се опишат универзалните говорни акти. Всушност, била опишана само онаа категоризација што секој јазик преку дадената група глаголи ја спроведува во континуумот на говорната активност на одредена говорна заздница.

Меѓутоа, анализите на поимите на илокутивните акти дадоа мошне исцрпни описи на значењата на илокутивните глаголи (сп. Fillmore, 1970 и Mihaila, 1976).

Друг правец на истражување започнал проучување на конкретните говорни акти со цел да се утврдат јазичните средства и начините на реализација на говорните акти. Тие истражувања го корегираа Остиновиот поим на експлицитни перформативни глаголи во таа смисла што покажаа дека употребата на перформативните глаголи, онака како што Остин ја замислил, е многу ретка и малку продуктивна во обичниот говор и дека во говорот, покрај илокуцијата, многу е важна и модалноста (пред сè интерперсоналната) која ја регулира употребата на перформативните глаголи. [24]

### 4.3. Метаговорни глаголи

**§ 34.** Видовме дека разни автори согледале и утврдиле дека постои блискост во значењето меѓу групата *verba dicendi* и групата на перформативни глаголи. Идејата за нивно поврзување во една општа група била така да се каже во воздух. Тој заеднички именител бил поимот на метаговор.

---

[22] "*Un verbe quelconque de parole, même le plus commun de tous, le verbe* dire*, est apte à former un énoncé performatif si la formule: ‚*je dis que…*', émise dans les conditions appropriées, crée une situation nouvelle.«, E. Benveniste: "La philosophie analytique et le langage",* **in** *Problèmes de linguistique générale I,* Gallimard, Paris, 1966, стр. 273.

[23] "*Seuls peuvent entrer dans un énoncé performatif les verbes qui désignent des actions accomplies par la parole.*", O. Ducrot: *Dire et ne pas dire,* Hermann, Paris, 1972, стр. 75

[24] Сп. ги на пример трудовите на Анскомбр (Jean-Claude Anscombre), на Слакта (Denis Slakta), на Руле (Eddy Roulet), на Корнулие (Benoît de Cornulier).

Лич утврдил дека перформативните глаголи претставуваат метаговорни единици кои го екплицираат значењето на оние говорни акти што се изведуваат со помош на тие глаголи. Тој исто така утврдил дека метаговорните единици можат на различни начини да го означуваат говорот: на синтаксички начин (тоа е, според Лич, на пр. зборот *word* којшто означува јазични единици што ги утврдуваме на синтаксичкото рамниште), на фонолошки начин (на пр. зборот *syllable*) и на семантички начин (на пр. зборот *statement*) (сп. Leech, 1974:352).

Мегутоа, горното сфаќање за различни начини на означување на говорот Лич не го применил во описот на групата метаговорни глаголи, со оглед на тоа што тој не ги поврзал глаголите на говорење со перформативните глаголи.

**§ 35.** Жозет Ре-Дебов ја има дефинирано и разработено групата на метаговорни глаголи. Нејзината класификација на метагаворните глаголи се разликува од онаа на Лич по тоа што таа тргнува од поопшти категории на значењето кои ги карактеризираат метаговорните глаголи.

Ре-Дебов тргнува од претпоставката дека сите метаговорни глаголи го означуваат говорот којшто се остварува со помош на јазични знаци. Доколку се земат знаците како исходишна точка, тогаш метаговорните глаголи, според Ре-Дебов, можат да се поделат во три групи:

Првата група глаголи го означуваат односот меѓу знаците и предметите (на пр. метаговорните глаголи: *désigner, s'appeler, se nommer, se dénommer, avoir pour nom* и др.).

Втората група метаговорни глаголи го означува односот меѓу луѓето и знаците (на пр. *parler, dire, répondre, conjuguer, prononcer, appeler, demander* и др.)

Третата група глаголи го означуваат односот меѓу самите знаци (на пр. *signifier, vouloir dire, avoir pour sens, se prononcer, s'écrire, se traduire* и др.).

**§ 36.** За разлика од Лич, Ре-Дебов смета дека поголемиот дел перформативни глаголи не се метаговорни затоа што не ја означуваат, туку само ја имплицираат, употребата на говорот. Таа вели:

"*Перформативните искази најчесто содржат глагол којшто ја имплицира употребата на говорот (*Je condamne..., Je promets..., J'autorise… *и др.), но којшто не е метаговорен во правата смисла на зборот. Поголемиот дел перформативни глаголи се од таков вид*". [25]

[25] "*Les énoncés performatifs contiennent le plus souvent un verbe qui implique l'emploi de la parole (*Je condamne..., Je promets..., J'autorise*… etc ) mais qui n'est pas un verbe métalinguistique proprement dit. La majorité des verbes performatifs sont de cette nature.",* J. Rey-Debove: *Le Métalangage*, Le Robert, Paris, 1978, стр. 179.

Ова мислење е спротивно на самата дефиниција на перформативните глаголи, меѓутоа тоа може да се разбере ако се тргне од фактот дека многу глаголи, коишто се сметани како перформативни од страна на Остин и некои други автори, всушност тоа и не се.

Меѓу примерите што ги наведува Ре-Дебов веќе два глагола не се перформативни. Така, глаголот *condamner* во значење «осудува некого» не е перформативен, затоа што говорната акција што се изведува со исказот "*Je condamne* ..." претставува СООПШТУВАЊЕ, ИЗЈАВА или нешто друго и не е воопшто ОСУДА (во значење на изрекување пресуда на некој обвинет). Истото важи и за глаголот *autoriser* којшто е модален глагол за интерперсонални односи а не перформативен.

**§ 37.** Во анализата на метаговорните глаголи Ре-Дебов употребила еден принцип што е донекаде сличен на оној според кого Лич ги класифицирал метаговорните единици, но и многу повеќе разработен.

Тргнувајќи од Сосировата равенка **знак = означувач + означено**, Ре-Дебов ги проучувала метаговорните глаголи според тоа дали тие означуваат цел знак или пак го одбираат само означувачот, односно означеното. Притоа Ре-Дебов го проширува поимот **знак** и на говорните единици. Така на пр. Метаговорниот глагол *dire* може да ги има следните три функции:

1. Тој може да го означува целиот знак (пр. "*Il a dit: 'Je l'aime'* ")
2. *Dire* може да го одбере само означувачот (како во примерот на следната говорна размена: "*Vous avez dit: 'Il a un infractus' - Mais non! J'ai bien dit: 'Il a un infarctus'* "(сп. Rey-Debove, 1978:230).
3. Тој може да го одбере само означеното (пр."*Il a dit qu'il l'aimait*") (сп. Rey-Debove, 1978:230).

Ре-Дебов предупредува дека станало вообичаено гледиштето според кое глаголот *dire* го селекционира означеното, додека останатите негови функции се заборавааt. [26]

Употребувајќи го горенаведениот принцип, Ре-Дебов опишала околу 50 метаговорни глаголи во францускиот јазик.

---

[26] Такво „заборавање" среќаваме кај Дикро кој, сакајќи да ја објасни разликата меѓу поимите на импликација и на пресупозиција ги спротивставува глаголите *dire* и *parler* на следниот начин:

"*Le français, et sans doute beaucoup d'autres langues, opposent nettement l'acte d'utiliser le langage (*parler*) et la communication d'une information à l'aide du langage (*dire*).*", O. Ducrot: *La preuve et le dire,* Maison Mame, Paris, 1973, стр. 214.

**§ 38.** Имајќи ја предвид поделбата на метаговорот на метајазик и на метаговор во потесна смисла, можеме сега да кажеме што нема да проучуваме во овој труд.

Нема да се задржуваме на метајазичните глаголи ниту пак па оние метаговорни глаголи што говорат за единиците на говорот. Не влегуваат значи во рамките на нашето истражување оние метаговорни глаголи во поширока смисла кои, според Ре-Дебов, го означуваат односот меѓу знаците и предметите од една страна, и односот меѓу самите знаци, од друга страна.

Ке ги проучуваме единствено оние метаговорни глаголи кои ја означуваат говорната активност или, да се изразиме во термините на Ре-Дебов, оние глаголи што го означуваат односот меѓу луѓето и знаците. Од говорната активност ја исклучуваме писмената говорна активност. Нѝ преостанува значи усната говорна активност чијашто интерпретација содржана во француските метаговорни глаголи ќе биде предмет на нашето истражување.

Пред да поминеме на анализа на француските метаговорни глаголи за усмена говорна активност, ќе треба да ја проучиме природата на говорната активност којашто, како означено, влегува во состав на метаговорните глаголи.

# ВТОРА ГЛАВА

# ГОВОРНАТА ИНТЕРКОМУНИКАЦИЈА КАКО ОЗНАЧЕНО НА МЕТАГОВОРНИТЕ ГЛАГОЛИ

КРАТКА СОДРЖИНА. — Структуирање на говорното производство како референт на значењата на метаговорните глаголи. Два вида комуникација кај луѓето: интра- и интеркомуникација. Видови интеркомуникации според средствата за екстериоризација на репликите: гестовни, мимички, олфактивни, такстилни, просторни, временски, ликовни, светлосни, музички, предметни, димни и говорни. — Видови говорни интеркомуникации: активна и пасивна говорна интеркомуникација и говорна интеракција. — Структура на говорната интеркомуникација. Видови говорни единици: говорни операции, говорни дејствија и говорни интеркомуникации. Структура на значењето на говорниот акт: 1. мисла 2. однос на говорникот спрема мислата 3. интероднос на говорникот спрема интерговорникот и 4. цел на говорниот акт. Фактори на говорната интеркомуникација кои влијаат врз формата и значењето на говорат. Улогата на додатните кодови во означувањето на репликите во говорната интеркомуникација.

Како за сите семантички полиња во јазикот така и за полето на метаговорни глаголи важи правилото дека, доколку сакаме во него да видиме систем со одредена структура, мораме да утврдиме дали значењата на зборовите што го градат тоа поле се структурирани и на кој начин.

Во случајот на метаговорните глаголи се работи за говорот како активност. Мораме значи да видиме каква е структурата на говорното производство. Во таа смисла ќе треба и да разработиме појмовна апаратура за опишување на таа активност.

## 1. ВИДОВИ НА КОМУНИКАЦИЈА

**§ 39.** За да го одредиме поимот **говорна интеркомуникација**, треба да тргнеме од поимот **комуникација**. Менувајќи го неговото вообичаено значење, ние поимот на комуникација кај луѓето, во техничка смисла, ќе го дефинираме како раѓање на мислата и одговор на таа мисла. Човековата свест се

наоѓа во континуиран процес на комуникација во којшто може да се препознаат посебни акти на комуникација.

Актот на комуникација би можел да се претстави на следниот начин: перцепираната стварност влегува во нашата психа и раѓа нова мисла којашто претставува замислена стварност; потоа, психата реагира на оваа мисла и создава реплика којашто претставува рефлектирана стварност.

Перцепирана стварност е сè она што раѓа нова мисла: тоа може да бидат внатрешните реакции на организмот (на разните органи, на несвесното и подсвесното, на сеќавањето, на волно-емотивните процеси), потоа надворешната стварност во којашто спаѓа сè она што го восприемаме преку сетилата а чијшто извор се наоѓа вон нас самите: дразбите на сетилото за слух (надворешниот говор и сите останати звуци), на сетилото за вид, за вкус, за мирис и за допир.

Горните три фази на комуникација се појавуваат во двата ссновни вида на комуникација: во интракомуникацијата и во интеркомуникацијата.

Интракомуникацијата претставува раѓање на мислата и одговор на таа мисла којшто останува во сферата на субјектот. Интракомуникацијата може да биде внатрешна или надворешна, во зависност од тоа дали одговорот е интериоризиран во организмот на субјектот или пак тој се манифестира во надворешна форма во вид на говор, движење, мимика итн.

Интеркомуникацијата претставува раѓање на мисла и одговор на таа мисла којшто се упатува некому. За да постои интеркомуникација, неопходно е упатениот одговор да биде примен, при што примачот нужно одговара со своја внатрешна или надворешна реплика. Оттука може да се рече дека интеркомуникацијата претставува спој, преку упатената реплика, на интракомуникацијата на испраќачот и на интракомуникацијата на примачот.

**§ 40.** Гледаме, значи, дека поимот на комуникација, како што ние го сфаќаме, ги подразбира задолжително следните три елементи: перцепција на одредена содржина, разбирање и одговор на разбраната содржина. Овие три елементи се содржат во секој акт на комуникација.

Така, во човечка комуникација спаѓаат: поголемиот дел човечки дејствија, размислувањето со помош на внатрешниот говор и сите видови интеркомуникација.

Во онтогенетска смисла разните видови на комуникација се развиваат на различна возраст како и свеста за самите тие комуникации.

**§ 41.** Сакал или не, свесно или несвесно, човекот мора да комуницира на себеси или пак на другите. Единствено може да одбере дали да интеркомуницира *со* другите. Имено, интеркомуникацијата е целна активност и таа

претпоставува постоење на намера надворешната реплика да биде некому упатена и од некого примена. |

Човекот, живеејќи во одредено општество, својот социјален нагон го манифестира во интеркомуникации во улога на испраќач или пак на примач на интеркомуникации. Поголемиот дел од човечкиот живот се одвива во интеркомуникации. Најразновидните меѓучовечки односи, од бебешкото плачење за храна па сѐ до љубовните односи, претставуваат интеркомуникации.

Во однос на средствата за екстериоризација на репликите, интеркомуникациите можеме да ги поделиме на: гестовни, мимички, олфактивни, тактички, просторни, временски, ликовни, светлосни, музички, предметни, димни и говорни. Од гледна точка на примачот, се разбира, најважни и најмногубројни се оние интеркомуникации што се примаат преку органите за вид и слух.

Областа на интра- и интеркомуникациите е голема и богата за проучување. За неа е заинтересиран секој човек, а многу науки се засноваат на разни елементи од таа област. Лингвистиката се занимава за оние интра- и интеркомуникации кај кои најмалку еден член од тријадата (перцепција, мисла, реплика) се остварува во говорот. Ние тука ќе се занимаваме само со говорните интеркомуникации.

## 2. ВИДОВИ НА ГОВОРНА ИНТЕРКОМУНИКАЦИЈА

### 2.1. Пасивна говорна интеркомуникација

**§ 42.** Наједноставен вид говорна интеркомуникација претставува пасивната говорна интеркомуникација меѓу говорникот и слушателот. За примери можеме да ги земеме слушањето на радиопрограма, гледањето телевизиска програма и говорен филм, слушањето вокални композиции, читањето итн. Таа е пасивна со оглед на тоа што нејзиниот примач не е во можност да влијае на говорникот во моментот на актуелната интеркомуникација.

Во однос на репликата можни се понатамошни разграничувања: говор на еден говорник (вести, пренос на утакмица, песна итн.), или пак говорна интеракција мегу повеќе соговорнници (радио драма, интервју итн.).

Разлики постојат и во тоа дали репликата е претходно напишана (вести, радиодрама, филм) или пак не (разговор на улица, во фабрика итн.)

И во усните и во писмените пасивни говорни интеркомуникации честа е појавата на изоставање и фалсификување на изворот на репликата, а понекогаш дури не се знае ниту испраќачот на репликата (на пр. во графитите, во анонимните писма и др.)

Посебен подвид пасивна говорна интеркомуникација претставува прислушкувањето. Наместо слушател, тука се јавува прислушкувач кому што не му е наменет говорот или говорната интеракција туку тој сам си го присвојува правото на слушање. Примери на овој подвид се прислушување на телефонски разговори, на разговори во кафеана и др.

Пасивната интеркомуникација добила ооофбен замав во поново време преку употребата на разни технички средства.

### 2.2. Активна говорна интеркомуникација

**§ 43.** Втор вид говорна интеркомуникација претставува активната говорна интеркомуникација меѓу говорникот и аудиториумот. Таа е активна со оглед на тоа што примачите со своите реакции (аплаузи, извици на одобрување или негодување) делуваат на говорникот и на неговиот говор во актуелната интеркомуникација. Како примери за овој вид наведуваме: гледање театарска претстава, предавање, говор на митинг, рецитирање, проповедање и др.

Во поголемиот дел случаи репликата е претходно напишана, но говорникот може, со оглед на активната улога на аудиториумот, да го менува својот говор во зависност од ситуацијата.

Говорникот е секогаш присутен, додека изворот на репликата може да биде изоставен или фалсификуван. Предноста на говорникот во активната говорна интеркомуникација, во однос на пасивната, се состои во тоа што тој го гледа и слуша аудиториумот и што може својата реплика да ја прилагодува според реакциите на аудиториумот.

Активната говорна интеркомуникација е социјално високо кодирана, како во поглед на правото за збор, така и во поглед на темата на репликата, на изборот на зборовите и на реакциите на аудиториумот.

### 2.3. Говорна интеракција

**§ 44.** Трет вид говорна интеркомуникација претставува говорната интеракција меѓу говорникот и соговорникот. Говорната интеракција е најважен, најкомплексен а, воедно, и најраспространет вид говорна интеркомуникација во секојдневниот живот.

Говорната интеракција ја сочинуваат најмалку две реплики и тоа: говорна акција што говорникот му ја упатува на соговорникот и говорна реакција што соговорникот му ја упатува на говорникот. Гаворните интеракции обично траат подолго и во нив се изменуваат повеќе реплики.

Треба да се наспомене дека понекогаш некои пасивниј и активни говорни интеркомуникации можат да прераснат во говорни интеракции. Така, на пример, една новинска статија може да прерасне во полемика; слушањето радиопрограма или гледањето телевизиска програма можат да прераснат во говорни интеракции во контактните емисии; еден говор или соопштение на конгрес можат нсто така да прераснат во дискусија и др.

Од друга страна, некој говор може да биде наменет на некој соговорник, а да остане без одговор, и тоа ќе бидат неостварени говорни интеракции (пр. писмо или молба без одговор).

Честопати говорните интеракции се вметнати во други видови говорни интеркомуникации. Тие можат да се сретнат како во пасивните говорни интеркомуникации (во драми, во романи, во весници, на телевизија, на радио), така и во активните (во театарска претстава, на судење и др.).

И во самата говорна интеракција можат да бидат вметнати други интеракции. Тоа се случува кога во репликата на говорникот или на соговорникот ќе се најде една пренесена или измислена говорна интеракција (раскажување разговори, кажување вицови итн.)

## 3. ГОВОРОТ ВО ПРОЦЕСОТ НА ГОВОРНАТА ИНТЕРКОМУНИКАЦИЈА

### 3.1. Структура на говорната интеркомуникација

**§ 45.** Иако природните јазици се разликуваат по своите структури, сите луѓе (освен оштетените) поседуваат моќ за говор, односно моќ да го користат јазикот за општење.

Говорот (внатрешниот и надворешниот) е најнепосреден учесник на сите човечки активности и најефикасно средство за мислење и општење. Надворешниот говор служи за остварување на нашите мисли, уверувања, желби и чувства. Говорот се развил од општествени потреби и постојано се развива во говорните интеркомуникации. Поради тоа, за да го разбереме говорот, мора да го проучуваме таму каде што тој и се јавува, во неговите природни рамки - во говорните интеркомуникации. Овде нема да ги земеме предвид писмените говорни интеркомуникации.

**§ 46.** Надворешен говор, во поширока смисла на зборот, може да претставува каква и да е гласовна екстериоризација на репликата (викање, пеење, неразбирливо зборување, броење, сметање итн.). Во потесна смисла на зборот, говор претставува секој смисловен говор ("смисловен" од гледна точка на другиот).

Надворешниот говор се остварува во говорните интеркомуникации како основни форми на човечко говорно општење. За да се оствари говорна интеркомуникација неопходни се најмалку два учесника: говорник и интерговорник. Основни единици преку коишто се остваруваат говорните интеркомуникации претставуваат говорните акции. Говорната акција е говорна низа што говорникот му ја упатува на интерговорникот и таа трае додека говорникот не престане да зборува, или пак додека не го прекинат, како што често се случува во говорните интеркомуникации.

Во хиерархиската структура на говорните акции, најмали единици се говорните акти. Тоа се смисловни и интонациски целини чиишто форми може да варираат од еден збор па сè до реченична низа. Говорната акција може да биде составена од еден или повеќе говорни акти. Меѓутоа, говорните акти можат да се поврзуваат врз основа на аргументативна вредност и да градат поголеми единици од говорниот акт во рамките на говорната акција. Тие меѓуединици ќе ги наречеме *говорни секвенци*.

Како општо име за сите единици што ги изговара еден говорник (говорен акт, говорна секвенца и говорна акција), ќе го употребуваме терминот *говорно дејствие.*

Аналогно на говорната секвенца - меѓуединица во рамките на говорната акција, може да се постулира и меѓуединица во рамките на говорната интеракција, единица којашто е помала од говорната интеракција а поголема од говорната акција и којашто претставува одредена смиславна целина. За таа меѓуединица го преземаме терминот на Еди Руле (Eddy Roulet) *говорна размена*.[27]

### 3.2. Структура на значењето на говорниот акт

**§ 47.** Сите говорни единици, од најмалата - говорниот акт, па сè до најголемата - говорната интеркомуникација, имаат одредена форма и значење. Значењето на говорниот акт е секако наједноставно и најлесно можат да се одредат неговите составни елементи. Во значењето на секој говорен акт можеме да ги постулираме следните четири значенски слоеви:

1. Мисла
2. Однос на говорникот кон мислата
3. Интеродност на говорникот кон интерговорникот и

---

[27] Сп. Eddy Roulet: *Langue maternelle et langues secondes,* Hatier, Paris, 1980, на стр. 38. Руле од своја страна, наспомнува дека тој термин го презел од книгата на J. C. Sinclair & M. Coulthard: *Towards an Analysis of Discourse,* C. U. P., Cambridge, 1975.

4. Цел на говорниот акт

Секој значенски слој учествува во остварувањето на целосното звачење на говорниот акт. Меѓутоа, сите слоеви не се подеднакво важни за реализацијата на значењето на говорниот акт. Хиерархијата на важноста на значенските слоеви е обратно пропорционална на погоронаведениот поредок на значенските слоеви.

Доколку сакаме шематски да ја претставиме структурата на значењето на говорниот акт, тогаш ќе мораме да одбереме таков модел којшто всушност ќе ја одразува хиерархијата на неговите слоеви. Приближна слика на значењето на говорниот акт би можел да нѝ даде следниот модел на концентрични кругови:




Важноста на значенскиот слој за севкупното значење на говорниот акт директно ја одредува и неговата моќ на влијание врз останатите значенски слоеви. Во горната шема моќта на влијанието е прикажана на следниот начин:

полните линии одразуваат најголемо влијание, потоа испрекинатите и, на крајот, испрекинатите со точки.

**§ 48.** Се разбира дека релациите меѓу значенските слоеви варираат во зависност од видот на говорна интеркомуникација, од видот на говорно дејствие, како и од конкретните услови на говорната ситуација. Меѓутоа, треба да се наспомене дека значењето во говорната интеркомуникација претставува интериндивидуална категорија и дека во одредувањето, како на вкупното значење, така и на неговите поединечни слоеви учествуваат, освен говорникот, и останатите учесници на говорната интеркомуникација. [28]

Ако си приспомнеме дека мислата претставува замислена стварност што се раѓа од перципираната стварност, тогаш можеме да кажеме дека односот, интеродносот и целта се предикации на родената мисла.

Да земеме еден едноставен пример: ако частичката *оиі* се употреби како одговор на поставеното прашање таа истовремено означува: 1. мисла којашто се состои од мислата на прашањето на интерговорникот и таа во одговорот е имплицитна 2. однос на говорникот кон мислата и тој, во овој случај, може да биде увереност во афирмативната вредност на мислата 3. интеродност на говорникот кон интерговорникот и тој претставува ОДГОВОР на поставеното прашање и 4. цел на говорниот акт - да речеме желба да се одржи контактот.

**§ 49.** Доколку говорниот акт не го набљудуваме веќе од гледна точка на говорникот, туку од становиштето на интерговорникот, и тоа како целна активност во рамките на говорната интеркомуникација, тогаш можеме да кажеме дека за интерговорникот постојат следните четири значенски слоеви:

1. Мисла
2. Смисла на говорниот акт - и таа претставува значење на односот во релација со мислата
3. Интерсмисла на говорниот акт - и таа претставува значење на интеродносот во релација со смислата
4. Цел на говорниот акт - и таа претставува намера на говорникот во релација со интерсмислата

## 3.3. Фактори на говорната интеркомуникација

**§ 50.** Говорот носи значење. Меѓутоа, говорот и значењето што тој го остварува не се произволни, туку подлежат на разни норми на интеркомуни-

---

[28] Бахтин тоа одлично го изразил: „*Значењето не е во зборовите, ниту во душата на говорникот, ниту во душата на слушателот. Значењето е ефект на взаемно делување на говорникот и слушателот врз материјалот од дадениот гласовен комплекс. Тоа е електрична искра што се јавува само кога ќе се спојат два пола*.", M. Bahtin: *Marksizam i filozofija jezika,* Nolit, Beograd, 1980, стр. 115.

кативното однесување. Тука ќе наброиме некои фактори кои влијаат врз нормите на говорот на говорникот и на интерговорникот во говорните интеркомуникации. Некои од тие фактори се заеднички за сите човечки интеркомуникации, некои се својствени само на говорните интеркомуникации, додека пак некои се специфични само за говорните интеракции:

ВИД ГОВОРНА ИНТЕРКОМУНИКАЦИЈА — во рамките на дадената ситуација може да одговара еден од трите видови говорна интеркомуникација: пасивна, активна или пак говорна интеракција.

УЛОГИ НА ИНТЕРГОВОРНИЦИТЕ — утврдените улоги на говорникот и на интерговорникот во својство на изведувачи на говорните акции во дадената интеркомуникативна ситуација и во дадениот вид говорна интеркомуникација: оној што прашува, наредува, советува, храбри, порачува итн.

СИТУАЦИЈА НА ГОВОРНАТА ИНТЕРКОМУНИКАЦИЈА — животните ситуации во коишто се употребува говорот и кои директно го одредуваат видот на говорната интеркомуникација како и улогите што интерговорниците ги играат во неа.

ТЕМА НА ГОВОРНАТА ИНТЕРКОМУНИКАЦИЈА — може да биде претходно одредена или неодредена.

АМБИЕНТ — местото и временските услови на говорната интеркомуникација.

ЗАДНИНА — општествените односи, општествената идеологија, актуелната политичка ситуација, историската традиција и култура и др.

ВОЗРАСТ НА ИНТЕРГОВОРНИЦИТЕ — доколку се работи на пример за женскиот пол таа може да биде: бебе, девојче, девојка, жена, старица.

ПОЛ НА ИНТЕРГОВОРНИЦИТЕ — машки или женски.

СТАТУС НА ИНТЕРГОВОРНИЦИТЕ — општествената, економската, државната, образовната, националната, религиската и семејната положба на интерговорниците.

СОСТОЈБА НА ИНТЕРГОВОРНИЦИТЕ — нивната психичка и физичка состојба.

СТАВОВИ НА ИНТЕРГОВОРНИЦИТЕ — во односот на сите видови реалност (вклучувајќи го и говорот) пред моментот на говорната интеркомуникација.

МОТИВИ И НАМЕРИ НА ИНТЕРГОВОРНИЦИТЕ — во актуелниот момент на говорната интеркомуникација.

ЕМОЦИОНАЛЕН ОДНОС НА ИНТЕРГОВОРНИЦИТЕ — пред и во моментот на говорната интеркомуникација. Тој може да се движи во распон од пријателски до непријателски.

ГОВОРНА АКТИВНОСТ — сите говорни операции коишто се неопходни за произведување на формите на говорните дејствија (фонематските, прозодиските и лексичко-граматичките операции).

КАНАЛ НА ГОВОРНАТА ИНТЕРКОМУНИКАЦИЈА — медиум преку кој се пренесува говорната интеркомуникација. Во принцип, тоа е материјата што ги пренесува репликите (звучните, електричните, електромагнетните бранови), но поимот на канал може да се примени и на средството на пренесување: радио, телевизија, телефон и др.

ВРЕМЕ НА ПРЕНЕСУВАЊЕ НА ГОВОРНАТА ИНТЕРКОМУНИКАЦИЈА — се однесува, пред сѐ, на пасивните говорни интеркомуникации и според него тие можат да бидат: актуелни или пренесени во зависност од тоа дали интерговорникот ги прима говорните акции во моментот на нивното изведување или подоцна.

**§ 51**. За нормално одвивање на говорната интеркомуникација потребно е интерговорниците да ги познаваат речиси оите фактори во дадената говорна интеркомуникација. Еден дел од тие фактори е даден непосредно во вид на одредени референцијални показатели на дадената ситуација, додека другиот дел интерговорниците можат да го сознаат единствено индиректно, преку екстраполација на разни индикатори од нивниот говор.

Секој од горните фактори е потесно или пошироко поврзан со одреден елемент од говорната интеркомуникација. Голем дел од современата лингвистика се оддал на проучување на коваријациите меѓу одредени елементи на говорната интеркомуникација и некои нејзини точно угврдени фактори.

Проучувањата на коваријациите укажуваат дека предвидливоста на говорот во говорната интеркомуникација е слична на нормите во останатите човечки активности.

**§ 52.** На говорникот, освен говорот, му стојат на располагање и други средства за означување на репликите. Во зависност од говорната интеркомуникација, тие можат да имаат поголема или помала улога во означувањето, а понекогаш тие претставуваат и единствено средство за пренесување на репликите. Во однос на говорот, тие сепак претставуваат додатни кодови. Тоа се: молчењето, гестовите, мимиките, допирите, звуците, мирисот, предметите, просторот и времето. [29]

---

[29] Вацлавик, Бивен и Џексон сметаат дека луѓето можат да комуницираат на два начина: "дигитално" и "аналошки". Дигиталниот начин, според авторите, користи

Речиси сите овие средства се употребуваат во говорната интеркомуникација, а особено во говорната интеракција. Во однос на значењето што го пренесуваат, додатните кодови ги содржат многу повеќе значенските слоеви однос, интеродност и цел отколку слојот мисла.

**§ 53.** Во активната говорна интеркомуникација улогата на говорникот е многу поважна од улогата на интерговорникот. Говорникот со својата реплика ја започнува говорната интеркомуникација, и поставува тема, воспоставува емоционални рамки меѓу себе и интерговорникот и учествува во одредувањето на улогата на интерговорникот.

Во завионост од општествената говорна ситуација, се менува и репликата на говорникот. Меѓутоа, воочлив е голем степен на коваријација меѓу репликата на говорникот и дадената говорна ситуација во некои говорни интеркомуникации: отворање на состаноци (конгреси, спортски натпревари, изложби), најавување на телевизија, поздравен говор, изјава на државник по враќање од странство, здравица, говор на благодарност, прештален говор, обраќање во продавница (на пазар, во институција), телефонски разговор итн.

Некои говорни форми толку сраснуваат за дадената говорна ситуација што стануваат клишеи. Се случува, оттаму, значењето да им се промени па дури, како што е тоа случај понекогаш во дипломатскиот говор, тие можат да означуваат нешто спротивно од она што поединечните зборови на таа говорна форма означуваат.

**§ 54.** На сите акции на говорникот, во сите говорни ситуации заедничко им е тоа што на сите им претходи долго размислување за разлика од репликите на интерговорникот кај кого размислувањето трае пократко. Говорникот започнува, тој ја создава речта од тишината што е особено тешко во интеркомуникацијата со непознати.

Тие тешкотии многу добро ги опишал францускиот писател Пјер Данинос (Pierre Daninos) во книгата *Un certain monsieur Blot*. Една од тие ситуации што тој ги опишува е и качувањето во лифт со состанарите. Писателот вели:

"*Едноставно, нешто ми вели дека треба да му зборувам на лицето кое се качува со мене. Се чувствувам непријатно не само ако јас ништо не кажам туку и ако тоа лице не може ништо да каже*". [30]

---

конвенционални знаци и тука првенствено спаѓа јазикот, додека аналошкиот начин користи спонтани и природни средства што се конвенционализирале и што се богати со семантика, а немаат разработена синтакса (сп. P. Watzlawick, J. H. Beavin et D. D. Jackson: *Une logique de la communication.* Seuil, Paris, 1972, на стр. 57 и понатаму).

[30] *"Simplement quelque chose me dit qu'il faut parler à la personne qui monte avec moi. Non seulement je suis ennuyé si je ne dis rien, mais je suis ennuyé pour le locataire s'il*

Друга една таква ситуација, што Данинос ја опишува, е уште понепријатна за говорникот. Се работи за салонската конверзација што Данинос вака ја опишува:

"*Најпрвин треба да смислам што ќе кажам. А тогаш најтешкото: да се изусти првата реченица. Најчесто, она што се обидувам да го изговорам (...) ми изгледа толку бескорисно, толку празно што повеќе сакам да се повлечам. Што повеќе одложувам, тоа имам помала желба да зборувам. Многу бргу почнувам да жалам што не сум проговорил порано. Тогаш мојата тишина ме парализира. И тоа е почеток на вкочанетоста*". [31]

*ne trouve rien à dire.*", P. Daninos: *Un certain monsieur Blot,* Le livre de poche, Paris, 1973, стр. 41.

[31] "*D'abord il faut trouver quelque chose à dire. Or ce qu'il y à de plus pénible, c'est le démarrage: la première phrase. Le plus souvent, ce que j'essaie de prononcer (...) me paraît tellement inutile, tellement creux, que je préfère y renoncer. C'est un tort. Plus j'attends pour parler, moins j'ai envie de le faire. Je regrette très vite de ne pas m'être lancé plus tôt. Mon propre silence me paralyse. C'est le début de l'engourdissement.",* P. Daninos: *цит. дело*, стр. 173.

## ТРЕТА ГЛАВА - СИНТАКСИЧКИ ПРИЗНАЦИ

КРАТКА СОДРЖИНА. — Поимите **глаголска релација** и **модел на глаголска релација.** — Општи и посебни елементи на метаглаголските релации. Општи елементи: агенс, иитерагенс и коагенс и начините на нивното означување во француският јазик. Посебни елементи на метаглаголските релации: диктум; видови диктум: автонимен и транспониран. Три видови на транспониран диктум: именска, инфинитивна и глаголска релација и начините на нивното означување vo францускиот јазик; темпорална рекција кај дикталните инфинитивни релации. Два вида глаголски релации во својство на диктум: проблемски и непроблемски. Слободниот индиректен говор како посебен вид на непроблемски глаголски релации; модална рекција кај дикталните глаголски релации.

### 1. ПОИМОТ НА ГЛАГОЛСКА РЕЛАЦИЈА

**§ 55.** Говорот (како внатрешниот така и надворешниот) се остварува преку комбинирање на јазичните единици. И глаголите учествуваат заедно со другите зборовни групи, во означување на мислата, на односот, на интеродносот и на целта на говорните дејствија. За глаголите е карактеристично што тие, во кој и да е дел од говорот да се јават, секогаш претставуваат центар на оние синтаксички единици кои означуваат одредени појави од внатрешната или од надворешната стварност.

Синтаксичките единици кои означуваат одредени појави и во коишто финитните глаголи врзуваат за себе или подразбираат и други зборовни групи ќе ги наречеме *глаголски релации*. Го употребуваме терминот *глаголски релации* затоа што финитните глаголи во нив се основни структурни елементи како и поради тоа што постојат одредени релации меѓу глаголот и останатите елементи. Релациите меѓу глаголот и останатите елементи се важен елемент којшто овозможува означување на разни видови појави.

Синтаксичката категорија на глаголската лексема во глаголската релација може да се менува (инфинитив, партиципи, глаголска именка) што со себе повлекува понекогаш и промена на формата на останатите елементи на глаголската релација, а секогаш и промена на функцијата на инфинитивната, партиципната или на герундната глаголска релација. Меѓутоа, при тоа е многу важно што релациите меѓу елементите и во новите глаголски релации остануваат непроменети. Тоа докажува дека **нашите мисли оперираат со раз-**

**ни облици на зборовите, но штом една мисла воспостави одредена глаголска релација, тогаш други мисли оперираат со таа релација како со целина и ја сместуваат во нови релации.**

**§ 56.** Говорот за глаголите претставува говор за глаголските релации. Тој говор секогаш е автонимен додека автонимите на глаголските релации во него најчесто се претставени преку неодредените форми на своите елементи: глаголските инфинитиви, суптитутите, разните симболи (на пр. *P, Q* итн.), а понекогаш, покрај нив, се јавуваат и зборови со поспецифично значење (на пр. *demander* ***pardon)***. Таквите автоними на глаголски релации ќе ги викаме *модели на глаголски релации*.

Бројот и видот на елементите во моделите на глаголски релации зависат од значењата што ги остварува глаголот во дадената глаголска релација. Во принцип, **глаголите градат онолку глаголски релации колку што имаат значења**. Прашањето за идентичноста и различноста на значењата на една иста глаголска лексема различно се решава кај разни автори. Така на пример Jean Dubois и останатите автори на речникот *Lexis* го имаат издвоено глаголот *conjuguer* во два заглавни збора, додека истиот глагол во речникот *Petit Robert* е обработен само во еден заглавен збор.

Главниот проблем на тие разграничувања се состои во тоа да се одреди дали две или повеќе глаголски релации означуваат слични (односно сродни) или пак различни појави. Меѓутоа, со оглед на тоа дека не постојат потполно разработени класификации на глаголските релации според означените појави, навистина е тешко да се разработат критериуми за системско разграничување на значењата на глаголите.

## 2. ОПШТИ ЕЛЕМЕНТИ НА МЕТАГЛАГОЛСКИТЕ РЕЛАЦИИ

**§ 57.** Глаголските релации што имаат метаговорно значење ќе ги викаме *метаглаголски релации*. Метаглаголските релации во францускиот јазик, како и во другите јазици, ја означуваат говорната интеркомуникација. Говорната интеркомуникација претставува човечка активност која има некои заеднички особини со сите други човечки интерактивности, но и одреденп специфични обележја коишто произлегуваат од фактот што таа интерактивност се обавува преку говорот. Оттаму, најпрвин ќе ги проучуваме општите елементи на метаглаголските релации, а потоа и нивните специфични елементи.

### 2.1. Агенс

**§ 58.** На сите глаголски релации кои означуваат човечки интерактивности заедничко им е што содржат еден елемент кој произлегува од самата

дефиниција на поимот активност: тоа е агенсот или изведувачот на глаголскиот процес. [32] Во метаглаголските релации поимот **агенс** упатува на говорникот којшто е изведувач на еден посебен говорен процес. Агенсот, според тоа, претставува синтаксички поим кој упатува на елементите со чија помош се означуваат изведувачите на говорните процеси.

Во моделите на метаглаголските релации агенсот не се означува затоа што глаголот се дава во инфинитив (на пр. *parler à qn de qch*).

Во разните метаглаголски релации агенсот добива и различна содржина во зависност од видот на означените говорни процеси. Така на пример со метаглаголот *prier* агенсот е «оној што моли».

Пр. "Et *je* te prie de croire que ça ne m'amuse pas spécialement!"

(P. Daninos: *J.*, 29).

Содржината што се обликува во агенсот најчесто ја означува неговата состојба (на пр. со метаглаголите: *promettre*, *louer* итн.), или неговиот статус за времетраењето на дадените говорни процеси (на пр. со метаглаголите: *conférer*, *interviewer* итн.).

Што се однесува до категоријалните качества, агенсот може да ги има сите граматички категории коишто се јавуваат во групата на именките што означуваат лица како и во групата на личните заменки: категориите на род, определеност, квантификација и квалификација.

**§ 59**. Во активните глаголски релации агенсот се воведува без предлог и тој обично стои пред метаглаголот:

Пр. "*Je* vous promets de vous ramener sain et sauf" (M. Proust: *S. G.*, 229).

Единствено во некои посебни говорни процеси (одредени видови на усната и посебно на писмената нарација), во коишто се употребуваат вметнати реченици, агенсот може да дојде и зад глаголот:

Пр. " 'Un baron! Où ça un baron? Où ça un baron?' s'écria-t-*il* en cherchant des yeux avec un étonnement qui frisait l'incrédulité" (M. Proust: *S. G.*, 353).

Доколку од самиот контекст (вербалниот или ситуациониот) е јасно за кого станува збор, тогаш агенсот може и да изостане:

---

[32] Катрин Фукс и Ан-Мари Леонар сметаат дека признакот на агентивност не е првобитен туку дека тој се изведува од присуството на позитивните вредности на признаците на анимираност и на насоченост. Тие велат: "*Nous dirons donc qu'une notion source fonctionne comme agent, si et seulement si elle fonctionne à la fois comme animé et support de visée*", C. Fuchs & A.-M. Léonard: *Vers une théorie des aspects*, Mouton, Paris - La Haye - New York, 1979, стр. 324.

Пр. "Il fallut parlementer longtemps avec le gardien pour sa faire ouvrir la porte" (J. Dubois et. al.: *L*., 1270).

Во пасивните метаглаголски релации агенсот се воведува со помош на предлозите *par* и *de*.

Во наредниот пример сретнуваме еден интересен случај каде што агенсот, којшто е воведен со предлогот *par*, игра улога на извршител на една говорна акција која е порачана од страна на друг субјект:

Пр. "Barnage, qui sent le vent, ne me fait plus convoquer à ses conférences *par ses secrétaires."*

Во овој пример се работи за посебен вид агенс што би можеле да го наречеме *релеен* со оглед на тоа што тој само ја пренесува пораката на порачувачот (во примерот лицето со име *Barnage).*

Доколку се сака да се акцентира само агенсот, тогаш се употребуваат посебни средства за нагласување:

1. *c'est. .. qui* :

Пр. "*C'est lui* qui a dénoncé ton frère"

2. *même*:

Пр. "Il me téléphone *lui-même* avec toutes sortes de précautions"

(P. Daninos: *C. M. B.*, 154).

### 2.2. Интерагенс

**§ 60.** Интерагенс е оној елемент на метаглаголската релација кој го означува интерговорникот, односно лицето кому му се обраќа говорникот или со кого се изведува говорниот процес.

За разлика од говорната интракомуникација (и внатрешната и надворешната) каде што интерговорникот не е присутен, во говорната интеркомуникација тој е секогаш присутен. Поради тоа и секој говорен процес којшто е изведен во рамките на говорната интеркомуникација задолжително го подразбира и интерговорникот.

Меѓутоа, често се случува интерагенсот да биде отсутен од метаглаголските релации, особено тогаш кога од самата ситуација (реалната или означената) е сосема јасно кој е интерагенсот. Во означените ситуации најчесто интерагенсот се дава на почетокот на говорната акција или интеракција, додека во нејзиниот понатамошен тек тој се изоставва. Изоставувањето на интераген-

сот ја потврдува големата економичност на говорот, додека интерговорниците, врз основа на принципот на пертинетност на говорот, лесно ги реконструираат изоставените елементи меѓу кои и интерагенсите.

Еве еден пример со елипса на интерагенсот:

"(...) Evidemment, les parents ne voient pas les choses sous le même angle que nous. Quand on *leur* pose une question: 'Papa, je peux aller au cinéma?' ils répondent: 'Combien ça coûte?''. Ils demandent cela car ils ont une vision très économique des choses à cause de la guerre"

(H. d'Istria et J.- J. Breton: *R. P. E,* 29).

Во горниот извадок интерагенсот е даден само во првата метаглаголска релација (*leur*), додека во останатите две релации, со метаглаголите *répondre* и *demander*, тој е изоставен.

Во метаглаголските релации интерагенсот е претставен со помош на именки или заменки коишто означуваат човечки суштества. Во францускиот јазик интерагенсот се воведува на два начина: директно или без предлог и индиректно или со предлог.

### A. Интерагенс без предлог

**§ 61.** Во францускиот јазик интерагенсот без предлог ги зафаќа следните позиции во метаглаголските релации:

1. Интерагенсот се наоѓа зад метаглаголот доколку е претставен со помош на именка:

Пр. "Voulez-vous appeler *le directeur?"* (E. Genouvrier et al.: *N. D. S.*, 44).

2. Интерагенсот се наоѓа меѓу агенсот и метаглаголот во случај кога тој е претставен со помош на заменка:

Пр. "Je *vous* préviens que je ne vous laisserai pas faire" (B. Vian: *A. P.*, 276).

Исклучоци од горните правила има во следните случаи:

1. И кога е заменка интерагенсот без предлог стои зад метаглаголот доколку метаглаголот се наоѓа во императив:

Пр. "Interrogez-*le:* vous en aurez le coeur net" (J. Dubois et al.: *L.*, 926).

2. Интерагенсот, без разлика дали е заменка или именка, стои пред метаглаголот и агенсот во пасивните конструкции:

а) со глаголот *être*:

Пр. "Tout de suite, après mon arrestation, *j*'ai été interrogé plusieurs fois"

(J. Dubois et al.: L., 926).

б) со глаголот *faire*:

Пр. "Un soir, *je* me suis fait rappeler à l'ordre par une dame que je ne connaissais pas, mais qui ne s'en montra pas moins brusque" (P. Daninos: *C. M. B.*, 173).

**§ 62.** Во францускиот јазик **интерагенс без предлог** може да се воведува со многу метаглаголи:

*acclamer, accuser, adjurer, admonester, anathématiser, apostropher, appeler, attraper, baratiner, bénir, bisser, blaguer, blâmer, brocarder, catéchiser, chambrer, chapitrer, charrier, chicaner, chiner, chuter, complimenter, congratuler, conjurer, contredire, convoquer, cuisiner, défier, démentir, disputer, engueuler, enguirlander, entretenir, féliciter, flatter, gourmander, gronder, haranguer, héler, houspiller, huer, implorer, injurier, interpeller, interroger, interviewer, invectiver, inviter, louanger, louer, mander, maudire, menacer, moraliser, morigéner, moucher, ovationner, plaisanter, prévenir, prier, qualifier, quereller, questionner, rabrouer, railler, rembarrer, remercier, reprendre, réprimander, requérir, sacquer, saluer, semoncer, seriner, sermonner, solliciter, supplier, tancer, taxer, tutoyer, vouvoyer* и др.

### Б. Интерагенс со предлог

Во францускиот јазик постојат бројни метаглаголски релации во коишто интерагенсот е означен со помош на именки пред кои стои предлог. Францускиот јазик ги користи следните предлози за воведување на интерагенс: *à, après, auprès de de* и *devant*.

#### а. Интерагенс со предлогот *à*

**§ 63.** Интерагенсот што се воведува со предлогот *à* (или пак со неговиот супститут-заменка) ги има следните позиции во метаглаголските релации:

1. Интерагенсот се наоѓа зад агенсот и метаглаголот доколку тој е претставен со помош на именка:

Пр. "Quand je fais quelques bêtises, ma mère va le répéter tout de suite *à mon père*" (H. d'Istria et J.-J. Breton: *R. P. E.*, 38).

2. Интерагенсот се наоѓа меѓу агенсот и метаглаголот доколку тој е претставен со помош на заменка (и тогаш е без предлог во површинската структура):

Пр. "Il *me* souhaita un bon repas et fila" (R. Gray: *B. S.*, 82).

Исключоци од горните правила среќаваме во следните случаи:

1. Интерагенсот-заменка стои зад метаглаголот кога глаголот е во императив:

Пр. "Dites-*lui* qu"il vienne me voir!" (J. Dubois et al.: *L.*, 530).

2. Интерагенсот стои пред агенсот и метаглаголот во сегментираните реченици во коишто интерагенсот се нагласува со помош на изразот *c'est. . . que*:

Пр. "*C'est à vous* que je m'adresse".

**§ 64.** Голем е бројот на оние **метаглаголи што можат да воведуваат интерагенс со помош на предлогот *à*.** Списокот што го даваме подолу е работен врз основа на книгата на Морис Грос *Méthodes en syntaxe*. Поголемиот дел метаглаголи се преземени од табелата бр. 9 (стр. 322-345 во книгата) а само еден мал број (вкупно 10) од табелата бр. 15 (стр. 374-378 од книгата). Еве ги тие метаглаголи:

*aboyer, affirmer, ajouter, alléguer, annoncer, ânonner, arguer, articuler, assurer, attester, balbutier, baragouiner, baver, bégayer, bêler, beugler, bonir, bougonner, brailler, bramer, bredouiller, cafarder, cafter, cancaner, causer, certifier, chanter, chevroter, chicaner, chipoter, chuchoter, chuinter, citer, clamer, commander, commenter, communiquer, comparer, confesser, confier, confirmer, conseiller, conter, contester, cracher, criailler, crier, déballer, débiter, déclamer, déclarer, décocher, déconseiller, décrire, défendre, définir, dégoiser, demander, dénier, dénoncer, détailler, dévider, dévoiler, dicter, dire, donner, enjoindre, énoncer, énumérer, épeler, éructer, évoquer, expliciter, expliquer, s' expliquer, exposer, exprimer, faire, fanfaronner, formuler, garantir, geindre, gémir, glapir, glisser, grailler, grasseyer, grogner, grommeler, hurler, indiquer, insinuer, ironiser, jacter, jeter, jurer, justifier, lâcher, lancer, lire, livrer, marmonner, marmotter, maugréer, médire, mendier, mentir, mentionner, moucharder, murmurer, narrer, nasiller, objecter, offrir, ordonner, s'ouvrir, parler, passer, pépier, phraser, se plaindre, prêcher, préciser, préconiser, prédire, prescrire, prétendre, proclamer, professer, promettre, prononcer, prophétiser, proposer, psalmodier, quémander, rabâcher, raconter, radoter, râler, rapporter, réaffirmer, récapituler, réciter, réclamer, recommander, redire, relater, rendre compte, reparler, repartir, répéter, répliquer, répondre, reprocher, ressasser, résumer, rétorquer, retracer, révéler, riposter, ronchonner, roucouler, rouspéter, rugir, scander, seriner, signaler, souffler, souhaiter, souligner, soutenir, spécifier suggérer, susurrer, syllaber, taire, tartiner, téléphoner, tenir, tonitruer, tonner, transmettre, vanter, vociférer, vomir, zézayer* и *zozoter.*

### б. Интерагенс со предлогот *après*

**§ 65.** Иако предлогот *après* ретко се употребува за воведување на интерагенс, сепак постојат одредени метаглаголи кои со тој предлог градат метаглаголски релации.

Во тоа множество од метаглаголи можат да се изделат две групи со хомогено значење. Првата група ја сочинуваат оние метаглаголи кои означуваат негативен однос на агенсот спрема интерагенсот (на пр. *crier, cancaner* и др.), додека во втората група влегуваат оние метаглаголи коишто означуваат подреден однос на агенсот кон интерагенсот (на пр. *mendier, pleurnicher, quémander* и др.).

Интерагенсот со предлогот *après* стои зад метаглаголот:

Пр. "Une mère qui crie après ses *enfants"* (J. Dubois et al.*: L.*, 445).

Што се однесува до предлогот *après*, треба да се напомене дека тој може да се употребува во функција на поствербална морфема, функција којашто е слична на употребата на предлогот во глаголските релации на англискиот јазик. Еве еден пример на таа употреба:

Пр. "Non, c'est très rare que je les tape, je *leur* crie après, ça suffit" (H. d'Istria et J. — J. Breton: *R. P. E.*, 59).

**§ 66**. Интерагенс со предлог *après* можат да воведуваат разни метаглаголи:

*aboyer, baver, bêler, beugler, blasphémer, bougonner, brailler, bramer, cancaner, caqueter, chevroter, claironner, corner, cracher, criailler, crier, croasser, délirer, éructer, fulminer, gazouiller, gémir, glapir, grasseyer, grogner, grognonner, grommeler, gronder, gueuler, hurler, jacasser, larmoyer, marmonner, mendier, nasiller, pépier, pleurnicher, quémander, récriminer, ronchonner, roucouler, rugir, tonitruer, tonner, vociférer, vomir, zézayer, zozoter* и др.

### в. Интерагенс со предлогот *auprès de*

**§ 67.** Трансформирајќи го своето пространствено значење, предлошкиот израз *auprès de* добил во францускиот јазик и улога да воведува интерагенс кај одредени глаголи. Тоа одлично го воочил Морис Грос во погоре спомнатата книга *Méthodes en syntaxe*. Во неа Грос, меѓу другото, ја анализирал и реченицата „Marie s'attriste *auprès de* Jean de ce qu' il ne soit pas venu" и дошол до следниот заклучок:

"*Додатокот* 'auprès de N' *е посебен, тоа не е локатив како во примерот 'Auprès de ma blonde il fait bon dormir', тој впрочем не може да се премести*

*на чело на реченицата. Посебно за него е што тој воведува еден нов значенски елемент кој сигнализира говорна комуникација од* 'Марија*' кон '*Жан' ". [33]

Примерот што го анализира Грос многу добро го илустрира познатиот лингвистички факт дека значењето на јазичните знаци се остварува во контекст и дека е, според тоа, неопходно да се земат предвид сите соседни елементи доколку се сака да се опише значењето на еден знак. Од примерот се гледа дека глаголот *s'attrister* добива ново, метаговорно значење во глаголската релација со интерагенс којшто е воведен со помош на предлогот *auprès de*.

**§ 68.** Интерагенс со предлогот *auprès* de можат да воведуваат одредени глаголи:

*s'accuser, arguer, attester, s'attrister, se confesser, se défendre, discourir, disserter, s'enquérir, s'excuser, s'expliquer, faire état, se flatter, geindre, insister, ironiser, jaser, (se) justifier, se lamenter, médire, s'ouvrir, se piquer, plaider, se plaindre, plaisanter, protester, raisonner, râler, se recommander, rendre compte, rouspéter, solliciter, se targuer, témoigner, se vanter* и др.

### г. Интерагенс со предлогот *de*

**§ 69.** Од сите предлози за воведување интерагенс предлогот *de* најмалку се користи за таа цел. Останатите негови функции се многу поважни, така што тој оваа функција ја обавува само со два метаглагола: *exiger* и *requérir* од коишто вториот почесто се употребува со директен интерагенс (*requérir qn*). Еве и еден пример:

"Exiger *de son interlocuteur* qu'il vous écoute attentivement"

(J. et J.-P. Caput: *D. V. F.*, 208).

### д. Интерагенс со предлогот *devant*

**§ 70.** Интерагенсот што се воведува со предлогот *devant* може да ги означува само слушателите и аудиториумот, односно интерговорниците на пасивните и на активните говорни интеркомуникации. Најчесто овој вид интерагенс го означува аудиториумот како во следниот пример:

"A la terasse du café, Gabriel, vidant sa cinquième grenadine, pérorait *devant une assemblée"* (J. Dubois et al.: *L.*, 1313).

---

[33] "*Le complément* 'auprès de N' *est particulier, ce n'est pas un locatif comme dans 'Auprès de ma blonde, il fait bon dormir', il n'est d'ailleurs pas permutable en tête de phrase. Surtout il introduit un nouvel élément de sens, mettant en jeu une communication verbale de* 'Marie*' à '*Jean'.", M. Gross: *Méthodes en syntaxe,* Hermann, Paris, 1975, стр. 103.

Интерагенсот воведен со предлогот *devant* имплицира дека реалниот однос меѓу говорникот, од една страна, и аудиториумот и слушателите, од друга страна, е многу помалку директен од односот меѓу говорникот и соговорникот. За таквото значење на интерагенсот помага и фактот дека предлогот *devant* мошне често се употребува и за воведување на оној елемент од метаглаголската релација којшто го означува сведокот. Сведок е она лице кое присуствува на говорната интеркомуникација, но на кое не му е упатена самата говорна акција:

Пр. „Elle l'engueulait *devant ses copains*".

Интерагенс со предлогот *devant* можат да воведуваат разни метаглаголи: *avouer, confirmer, déclarer, dire, discourir, disserter, laïusser, lire, moraliser, parler, pérorer, philosopher, pontifier, prêcher, proclamer, tartiner* и др.

### 2.3. Коагенс

**§ 71.** Како елемент на метаглаголската релација, коагенсот го означува оној учесник во говорната интеркомуникација кој се јавува и како говорник и како интерговорник во една иста говорна интеркомуникација.

Коагенсот се среќава единствено во семантички посложените метаглаголски релации, во оние релации кои означуваат поголеми единици од говорните дејствија: говорни размени, говорни интеракции или, поретко, активни говорни ннтеркомуникации. Да земеме еден пример:

„II fallut parlementer longtemps *avec le gardien* pour se faire ouvrir la porte"

(J. Dubois et al.: *L.,* 1270).

Од примерот се гледа дека елементот *le gardien*, што е воведен со помош на предлогот *avec*, го означува вториот рамноправен учесник, освен агенсот којшто не е прецизиран, во дадената говорна интеракција. Токму поради неговата рамноправна улога и го нарековме *коагенс*.

Коагенсот, како еден од елементите на метаглаголската релација, го насетил Морис Грос кога ги истражувал можностите за трансформативно поврзување на одредени јазични структури:

"*Ако ги споредиме ‚J'ai entrepris avec Paul de faire cela" и ‚J'ai parié avec Paul de faire cela", интерпретацијата на* ‚avec N' *со* 'entreprendre' *е од најопшт тип (‚придружба'), како оној што го наоѓаме на пример во ‚Je mange cela avec Paul'. Напротив, додатокот* ‚avec N' *со* ‚parier' *е во врска со значењето на глаголот: обложувањето подразбира повеќе актанти ($N_0$ и $N_2$). Со други зборови,* ‚parier' *е симетричен глагол што не е случај и со глаголот* 'entreprendre'. *Предлогот* ‚avec' *со* ‚parier' *може да се замени со* ‚à' *без да се*

*менува значењето, релацијата на симетрија би била оперативна меѓу $N_0$ и $N_2$ како и со ,*parler' *".* [34]

Иако Грос јасно не ги разграничил коагенсот од интерагенсот, тој точно забележал дека таа група метаглаголи подразбира повеќе агенси (најмалку два), меѓу кои постои релација на симетрија.

**§ 72.** Во францускиот јазик само одредени глаголи овозможуваат воведување на коагенс во метаглаголските релации:

*s'adresser, argotiser, babiller, badiner, baragouiner, bavarder, bavasser, blabalater, cailleter, cancaner, caqueter, causer, se chamailler, chuchoter, commérer, se complimenter, conférer, se congratuler, se conter, converser, débattre, délibérer, deviser, dialoguer, discuter, discutailler, se disputer, se disputailler, échanger, s'engueuler, s'entretemir, épiloguer, ergoter, s'expliquer, se féliciter, gouailler, s'injurier, s'invectiver, jaboter, jacasser, jacter, jargonner, jaser, jaspiner, se jurer, madrigaliser, marchander, marivauder, médire, murmurer, négocier, palabrer, papoter, parier, parlementer, parler, parloter, patoiser, pépier, philosopher, plaisanter, polémiquer, polissonner, politiquer, potiner, se quereller, ragoter, se reparler, roucouler, se saluer, se souhaiter, traiter, se tutoyer, se vouvoyer* и др.

Во францускиот јазик коагенсот се означува на два начина: во заедништво со агенсот и, посебно, со предлогот *avec*.

### А. Коагенс во заедништво со агенс

**§ 73.** Со оглед на тоа што означуваат рамноправни учесници на говорната интеркомуникација, агенсот и коагенсот можат да се претставаат со помош на еден ист знак - именка или заменка. Единстен услов е тие да означуваат повеќе луѓе (што се однесува до именките, тоа значи дека тие можат да бидат во множина доколку се заеднички или, без плуарална монема, доколку се збирни).

Еве неколку примери од овој вид коагенс:

1. Со именки:

---

[34] "*Si nous comparons 'J'ai entrepris avec Paul de faire cela' et 'J'ai parié avec Paul de faire cela' l'interprétation du complément* 'avec N' *d'* 'entreprendre' *est du type le plus général ('accompagnement'), que l'on trouve par exemple dans 'Je mange cela avec Paul'. Par contre, le complément* 'avec N' *de* 'parier' *est lié au sens du verbe: un pari nécessite plusieurs actants ($N_0$ et $N_2$). En d'autres termes,* 'parier' *est un verbe symétrique mais pas 'entreprendre'. La préposition* 'avec' *de* 'parier' *peut être remplacée par* 'à' *sans changement de sens, la relation de symétrie opérerait donc entre $N_0$ u $N_2$ comme avec 'parler'.*", M. Gross: *цит. дело,* на стр. 196-7.

"*Le jury* délibère depuis une heure sur la culpabilité de l'accusé"

(J. Dubois et al.: *L.*, 490).

"*Les convives* s'entretenaient vivement des affaires sacrées et des affaires profanes" (J. Dubois et al.: *L.*, 622).

"*Quelques invités* qui avaient lu les derniers romans causaient dans le salon" (J. Dubois et al: *L.*, 275).

2. Со заменки:

"*Ils* devisaient, en breton, sur des questions de femmes et de mariages"

(H. Bénac: *D. S.*, 664).

"*Nous* avons dialogué longtemps sans nous comprendre" (H. Bénac: *D. S.*, 664).

"*Ceux-ci* se congratulent sur la bonne, excellente soirée qu'ils ont passée"

(J. Dubois et al: *L.*, 384).

"*On* papotait avec aisance et avec aigreur, malgré le brouhaha et l'orchestre" (J. Dubois et al.: *L.*, 1260).

Овој вид на коагенс (во заедништво со агенс) претставува еден пример од онаа јазична појава што Шарл Баји ја нарекол *cumul des signifiés*. [35]

Инаку, заедничкиот агенс може да се засилува со нагласени заменки и тоа без предлог, кога агенсот се наоѓа на почетокот од метаглаголската релација, или со предлог, кога тој се наоѓа зад метаглаголот:

Пр. "Les paysans discutaient *entre eux:* pour savoir comment les cacher"

(J. Dubois et al.: *L.*, 534).

### Б. Коагенс со предлогот *avec*

**§ 74.** За разлика од заедничкиот агенс каде што улогите на агенсот и на коагенсот се потполно изедначени, коагенсот што се воведува со предлогот *avec* е јасно разграничен од агенсот, а меѓу нив постои и одредена разлика во однос на улогите. Имено, во тие метаглаголски релации, агенсот има поголема важност од коагенсот со оглед на тоа што тој го означува првиот говорник, односно оној кој ја започнува говорната интеркомуникација и кој има доминантна улога сè до оној момент кога, во текот на говорната интеркомуникација, улогите на говорникот и на интерговорникот не се изедначат.

[35] Сп. Ch. Bally: *Linguistique générale et linguistique française*, A. Francke, Berne, 1965, на стр. 149 и понатаму.

Еве неколку примери на коагенс со предлогот *avec*:

"Ma mère ne se dispute pas *avec nous;* (...) Mon père se dispute *avec ma mère*" (H. d'istria et J.-J. Breton: *R. P. E.*, 37)

"As-tu fini de bavasser au téléphone *avec ta soeur*" (J. Dubois et al.: *L.*, 167)

"Le directeur conférait *avec ses collaborateurs*" (J. Dubois et al.: *L.*, 380)

"J'ai l'intention de causer un moment *avec lui* pour connaître son avis"

(J. Dubois et al.: *L.*, 275)

"Elle marivaudait *avec ses invités*" (J. Dubois et al.: *L.*, 1058)

"II argumente sans cesse *avec des contradicteurs* pour essayer de soutenir des hypothèses invraisemblables" (J. Dubois et al.: *L.*, 102).

Некои метаглаголи од оваа група не можат да воведуваат коагенс со предлогот *avec*. Во таквите метаглаголи спаѓаат: *s'adresser, se conter, se féliciter, gouailler, se jurer, se reparler, se saluer, se souhaiter* и др.

## 3. СПЕЦИФИЧНИ ЕЛЕМЕНТИ НА МЕТАГЛАГОЛСКИТЕ РЕЛАЦИИ

**§ 75.** Агенсот, интерагенсот и коагенсот се општи елементи па метаглаголските релации затоа што се заеднички за сите глаголски релации што означуваат човечки интерактивности. Меѓу специфичните елементи најважен е, се разбира, метаглаголот (или метаглаголскиот израз), којшто го означува самиот говорен процес. За говорните процеси ќе зборуваме во следната глава и таму ќе го загатнеме прашањето за структурата на нивното означување.

Говорниот процес може да се означува, меѓу останатото, и според содржината на говорните единици, односно на искажаното. На тој начин, содржината на говорниот процес може да стане етимон врз којшто се засновува означувањето на говорниот процес. Меѓутоа, во метаглаголските релации не се означува само модалитетот на говорниот процес, па дури и тогаш кога тој се засновува врз содржината на искажаното, туку и самата таа содржина, односно она што е кажано во дадениот говорен процес.

Содржината на говорните процеси е сосема поинаква од содржината на физичките интерактивности и нормално е што нејзиното означување се разликува од означувањето на содржината на физичките интерактивности. Оддалечени, од една страна, од физичките (интер)активности на планот на синтаксичкото означување на содржината, говорните процеси, од друга страна, наполно се приближуваат кон психичките (интер)активности. Имено, постои

потполна аналогија во означување на содржината меѓу говорните и психичките процеси. Оттаму и означувањето на содржината го подведуваме во специфичните елементи на метаглаголските релации.

За именување на елементот «означена содржина на говорните процеси» ќе го преземеме терминот *диктум*, термин што бил воведен и разработен во лингвистиката од страна иа Шарл Баји. Со терминот *диктум* Баји ја означува содржината на психичките процеси, додека терминот *модус* го употребува за означување на самите психички процеси. [36] Ние поимот **диктум** ќе го употребуваме за означување на севкупната содржина на искажаното во метаглаголските релации, без оглед на тоа дали во таа содржина се наоѓа или не се наоѓа и модусот.

### 3.1. Диктум

**§ 76.** Диктумот претставува, се разбира таму каде што се јавува, составен дел на метаглаголските релации и тој директно зависи од значењето на метаглаголот (метаглаголскиот израз). Таа семантичка зависност на диктумот се обележува со разни средства: со позицијата во метаглаголската релација (при што и прозодијата игра улога - нема пауза меѓу метаглаголот и диктумот), со предлози и со супститути.

Разни глаголи на разни начини воведуваат диктум во метаглаголските релации, а се случува често една иста метаглаголска лексема да воведува диктум на различни начини, па дури и различни видови диктум.

Според начинот на означување, диктумите можеме да ги поделиме на автонимни и на транспонирани.

#### А. Автонимен диктум

**§ 77.** Според структурата, автонимниот диктум може да се движи од фонема па сè до говорна акција. Да потсетиме дека во усниот говор автонимот се означува со посебна прозодија (пауза зад метаглаголот, повисок тон на почетокот од автонимот, ритмичка целост на самиот автонмм и др.), додека во писмениот говор автонимот се означува со посебни ортографски знаци (наводници, цртичка, подвлекување и др.).

Во францускиот јазик голем е бројот на метаглаголите што можат да воведуваат директен говор, односно автоними. Нивниот список може да се најде во табелата бр. 9 од Гросовата книга *Méthodes en syntaxe*. Во таа табела

[36] За поимите **модус** и **диктум** кај Баји, сп. Ch. Bally, *цит дело,* на стр. 36 и понатаму.

се дадени две колони за директниот говор (а ние тука ги прикажуваме хоризонтално, во редови):

1. $N_0$ V à $N_2$ : „P" и

2. „P", V $N_0$ à $N_2$.

Бројот на метаглаголи што можат да ја градат втората релација е поголем од бројот на оние кои ја градат првата релација. Структурата на втората релација (со автоним на почетокот) посочува дека се работи за релации што се употребуваат во писмениот говор.

Многу граматичари се противставувале на "големата" слобода на оние писатели кои во тие релации внесувале и глаголи со не сосема утврдено метаговорно значење. Меѓу оспоруваните глаголи има и такви кои означуваат психички процеси (на пр. *observer, remarquer, admettre, risquer, convenir, constater, juger, s'étonner, apprécier, estimer* и др.) чисто физички процеси (на пр. *appuyer, démarrer, commencer, continuer* и др.) или пак комбинација на физички и психички процеси (на пр. *ricaner, s'esclaffer, soupirer, sangloter, haleter, hoqueter* и др.).

**§ 78.** Опстојни истражувања на автонимните диктуми во секојдневниот говор, колку што знаеме, не биле спроведувани. Се разбира, употребата на автонимните диктуми зависи од многу фактори: видот на говор, видот на говорна интеркомуникација, темата и др.

Ќе го наведеме мислењето на Жудит и Жан-Клод Милнер за употребата на разни видови диктуми во дијалогот. Тие велат:

"*(...) Цитатите во директен и во слободен индиректен говор изгледаат многу малку природно во еден дијалог; што се однесува пак до индиректниот говор, тој се појавува тогаш кога треба да се пренесат зборовите на некој кој е отсутен или пак зборовите на соговорникот што тој можел да ги изговори од еден друг момент **вон** актуелната размена на реплики.*" [37]

Сепак, сите форми на автонимен диктум не се отсутни од актуелната размена на реплики. Тоа се гледа и од следните примери преземени од транскрибирани дијалози, каде што самите говорници употребуваат автонимни диктуми и тоа во актуелниот момент на дадениот дијалог:

"Mais je dis pas *Sion,* je dis *Zion*" (*F. H. R.,* 77)

---

[37] "*La citation en discours direct et en discours indirect libre semblent au contraire fort peu naturelles dans le dialogue; quant au discours indirect, s'il peut apparaître, c'est plutôt pour relater les propos d'un absent ou ceux que l'interlocuteur avait pu tenir à un autre moment*, en dehors *de l'échange de répliques actuel.*", J. Milner et J.-Cl. Milner: "Interrogations, reprises, dialogue", **in** *Langue, discours, société. Pour Emile Benveniste,* (éd. J. Kristeva, J.-Cl. Milner, N. Ruwet), Seuil, Paris, 1975, стр. 130.

"(...) D'ailleurs tu as commis une erreur tu as dit '*rouge*'" (*F. H. R.,* 385)

" — D'après tout ce que tu m'as dit, tu as l'air assez réprimée par ton mari?

— *Séquestrée*, tu veux dire? Oh non!" (H. d'Istria et J.-J. Breton: *R. P. E.*, 129)

"Moi, je trouve qu'il vit bien mais, comme je t'ai déjà dit, *il y a sûrement beaucoup de choses qui m'échappent*" (H. d'Istria et J.-J. Breton: *R. P. E.*, 279)

"Quand tu dis '*on ne s'est jamais sentis parents*' peut-être que toi"

(H. d'Istria et J.-J. Breton: *R. P. E.*, 314).

**§ 79.** Инаку, во некои видови дијалози мошне често се употребува оној автонимен диктум што ја означува содржината на неактуелните процеси. Еве неколку примери:

"Mais elle a gardé ça dans sa tête parce que le lendemain elle m'a dit: '*Tu crois que Papa m'aimera toujours s'il a un gars*?' " (H. d'Istria et J.-J. Breton: *R. P. E.*, 131)

"Par exemple, chaque fois que l'aîné voit quelqu'un qui a une belle voiture, ou une belle maison, il affirme avec conviction: '*C'est un, bourgeois.*' "

(H. d'Istria et J.-J. Breton: *R. P. E.*, 61)

"Quand on leur pose une question: *'Papa, je peux aller au cinéma*?' ils répondent: *'Combien ça coûte*?' " (H. d'Istria et J.-J. Breton: *R. P. E.*, 29)

"Je demande à mon fils: *'Tu comprends ce qu' il se passe?'*. J'ai été très étonné de voir qu'il comprenait!" (H. d'Tstria et J.-J. Breton: *R. P. E.*, 183)

"Suzanne déclare par exemple: *'Je le dis carrément, je ne voudrais plus vivre avec eux maintenant...'* et Paul: '*Ce n'est pas possible de vivre avec les parents quand on est marié'"* (H. distria et J.-J. Breton: *R. P. E.*, 67)

"Deux mois plus tard je lui téléphone: '*Peut-on venir*' "

(H. d'Istria et J.-J. Breton: *R. P. E.*, 251).

**§ 80.** Автонимниот диктум, доколку е специфичен за одреден вид процес, може да го изгуби понекогаш своето рефлексивно значење и да почне да го означува самиот вид на говорен процес. Тоа се случува со одредени изрази што се употребуваат мошне често во одредени говорни дејствија за, со текот на времето, истите тие изрази (заедно со метаглаголот *dire*) да станат означувачи на дадените говорни процеси. На тој начин се добиваат метаглаголски изрази како што се:

*DIRE BONJOUR*

Пр. "Il passait dans le quartier, est monté *dire bonjour*" (J. Prévert et A. Pozner: *H.*, 48),

*DIRE AU REVOIR*

Пр. "Je suis juste venu vous *dire au revoir* en passant"

(P. Daninos: *J.*, 52),

*DIRE OUI, NON*

Пр. "Il *dit* toujours *oui*, mais finalement, il n'en fait qu'à sa tête"

(J. Dubois et al.: *L.*, 1239).

Крајна точка од развојот на овие автоними е нивната вербализација, односно нивниот премин во категоријата глагол. Глаголите што настанале од автоними прв ги проучувал Емил Бенвенист. Тој ги зел предвид само оние автонимиски глаголи што настанале од автонимите на *говорните изрази* (*locutions de discours*), и поради тоа ги нарекол *делокутивни глаголи*. [38] За францускиот јазик Бенвенист ги наведува следните делокутивни глаголи: *bisser, pester, remercier, sacrer, saluer, tutoyer* и *vouvoyer*.

Од полето на делокутивни глаголи Бенвенист правилно ги исклучил сите оние глаголи што настанале од автонимизирани извици (пр. *huer*) или од ономатопеи (пр. *chuchoter*) и оттаму не може да се каже, како што тоа го прави Ре-Дебов, дека поимот на делокутивни глаголи наполно одговара на поимот на автонимиски глаголи (сп. Rey-Debove, 1978:162).

### Б. Транспониран диктум

**§ 81.** Транспониран диктум е секој оној диктум што не ја пренесува буквално содржината на говорниот процес, туку ја транспоиира на разни начини. Транспонираната содржина секогаш зависи структурно и семантнчки од метаглаголот.

Според структурата, диктумот може да биде именска, инфинитивна или глаголска релација.

#### а. Именската релација како транспониран диктум

**§ 82.** Според видот на значење, именските релации можеме да ги поделиме на метаговорни и предметни. Оние метаглаголи што ги означуваат го-

---

[38] Сп. ја статијата на Бенвенист "Les verbes délocutifs" која датира од 1958 г. и која е објавена повторно во неговата книга: *Problèmes de linguistique générale, I,* Gallimard, Paris, 1966, стр. 277-285.

ворните процеси од нивната јазична и говорна страна имаат првенствено метаговорни диктуми и тоа во вид на метаговорни именки што ја означуваат категоријата на јазичните и на говорните единици (пр. *voyelle, mot, verbe, phrase* и др.). Во таа група метаглаголи спаѓаат:

*accentuer, avaler, bafouiller, chuchoter, déclamer, épeler, prononcer, scander* и др.

Еве неколку примери со метаговорен именски диктум:

"Vous avez dit *le mot qui m'encourage à continuer" (*P. Bonté: *V. V.*, 105)

"Le nouveau articula d'une voix bredouillante *un nom inintelligible"* (*P. R.*, 97)

"Un acteur était venu sur la scène déclamer *des poèmes patriotiques"*

(J. Dubois et al.: *L.*, 477).

Поголемиот дел од горните метаглаголи можат да имаат и предметнн диктуми, при што доста често доаѓа и до промени во самата структура на диктумот: од именска тој преоѓа во инфинитивна или во глаголска релација.

**§ 83.** Мал е бројот на метаглаголите во францускиот јазик коишто не можат воопшто да воведуваат диктум. Тоа својство го поседуваат само одредени автонимиски глаголи (глаголски изрази) како што се: *dire bonjour, dire au revoir, tutoyer, vouvoyer* и уште некои. Сите овие метаглаголи го содржат диктумот во своите теми и оттаму тие не дозволуваат надворешни диктуми.

За разлика од оваа мала група метаглаголи, сите останати воведуваат диктуми.

Мал е бројот на метаглаголите што можат да воведуваат именски релации само на еден единствен од следните начини:

1. Директно или без предлог (пр. *présenter* ***qn*** *à, paraphraser* ***qn(qch)****, citer* ***qn(qch)****, postposer* ***qch****, adverbialiser* ***qch****, conjuguer* ***qch***

*2.* Со предлози (пр. *traiter qn* ***de qch,*** *se plaindre* ***de qn/qch/****, se targuer* ***de qch****, se recommander* ***de qn****, faire état* ***de qch****, inviter qn* ***à qch*** итн.) и

3. Со прилог (пр. *se définir* ***comme).***

**§ 84**. Најбројни се оние метаглаголи што можат да воведуваат именски диктуми на два начина: директно и со предлози.

Најчести предлози за воведување диктуми се: *de, sur, contre, pour, à propos de, au sujet de* и *après*. Така на пример метаглаголот *parler* може да воведува именски диктум како без предлог (*parler politique*) така и со сите горни предлози освен со *après*.

Со оглед на тоа дека бројот на начините на воведување диктум е мал, следува дека бројот на односите меѓу диктумот и целосното значење на говорните процеси е исто така мал. Оттаму произлегува дека сите метаглаголи кои воведуваат диктум на еден ист начин имаат нешто заедничко меѓу себе.

Така, постои една голема група метаглаголи што можат директно да воведуваат диктум (пр. *affirmer, alléguer, annoncer, assurer, avancer, bafouiller, chuchoter, indiquer, prédire* итн.). Меѓутоа, тие исти метаглаголи можат содржината на диктумот да ја поделат на два дела: првиот дел е именска релација воведена со предлогот *de*, додека вториот дел претставува глаголска релација:

Пр. "Le moins qu'on puisse dire *de lui c'est qu'il est décontracté*"

(San-Antonio: *A. F. P.*, 152).

Со оглед на тоа дека содржината е поделена, можеме да кажеме дека именската релација со предлог ја означува *темата* на претставениот говорен процес, додека глаголската релација ја означува *ремата*, односно она што е речено за темата. [39]

**§ 85.** Тематско значење имаат и именските диктуми што се воведуваат со следните предлози: *après, sur, au sujet de, à propos de* и *contre*.

*Contre* се разликува од сите горни предлози по тоа што тој имплицира дека односот на агенсот спрема диктумот (темата) е негативен:

Пр. „Il fulminait *contre tant d'injustice*" (E. Genouvrier et al.: *N. D. S.*, 202).

Бројот на метаглаголи што можат да воведуваат диктум со помош на предлогот *contre* е голем:

*aboyer, arguer, baver, bêler, beugler, blasphémer, bougonner, brailler, bramer, cancaner, caqueter, causer, chanter, cracher, crialler, crier, croasser, déclamer, dégoiser, délirer, discourir, disserter, divaguer, épiloguer, ergoter, éructer, fulminer, geindre, glapir, grasseyer, grogner, grognonner, grommeler, gronder, gueuler, hurler, ironiser, jacasser, jaser, se lamenter, larmoyer, marmoner, marmotter, maronner, maugréer, médire, nasiller, parler, pépier, pérorer, pester, phi-*

---

[39] Термините *тема* и *рема* ги преземаме од трудовите на прашките лингвисти (Mathezius, Firbas, Daneš). Во нашиот труд тие поими се однесуваат на претста- вената содржина на говорниот процес (на диктумот), а не на исказот на актуелниот говорен процес. Примената на поимите **тема** и **рема** врз диктумот како елемент на глаголските релации со *горните метаглаголи* имплицира дека ние сметаме дека тие поими (со нивните вообичаени дефиниции) можат адекватно да се применат единствено на содржината на *одредени* видови говорни процеси (опишување, прераскажување и слично).

*losopher, plaisanter, pontifier, prêcher, professer, protester, radoter, râler, ratiociner, récriminer ronchonner, rugir, tartiner, tonitruer, tonner, vociftérer, vomir, zézayer, zozoter.*

**§ 86.** Предлогот *pour* гради исто така парадигма со една група метаглаголи. Тоа се оние метаглаголи кои воведуваат во метаглаголските релации интерагенс без предлог и диктум со помош на предлогот *pour*:

*chicaner qn **pour qch**, complimenter qn **pour qch**, critiquer qn **pour qch**, engueuler qn **pour qch**, disputer qn **pour qch**, féliciter qn **pour qch.**, houspiller qn **pour qch**, quereller qn **pour qch**, remercier qn **pour qch*** и др.

Еве и еден пример:

"Vous le remercierez *pour son hospitalité"* (J. Dubois et al.: *L.*, 1526).

Инаку, горните метаглаголи можат да воведуваат именски диктуми и со помош на други предлози или пак без предлози (сп. на пр. *chicaner **qch** à qn. complimenter qn **sur qch**, critiquer **qch**, remercier qn **de qch*** итн.).

### б. Инфинитивната релација како транспониран диктум

**§ 87.** Инфинитивна релација претставува секоја релација во којашто нејзиниот главен елемент се наоѓа во инфинитив. Тука ќе се задржиме само на оние инфинитивни релации што се среќаваат во структурата на метаглаголските релации и тоа во својство на диктум.

Меѓу метаглаголите кои ги означуваат значенските слоеви на говорните процеси мал е бројот на оние кои не можат воопшто да воведуваат инфинитивни релации. Во таа група спаѓаат следните метаглаголи: *conférer, contredire, deviser, dialoguer, s'enquérir, jaser, médire, palabrer, pontifier, raisonner.*

Инфинитивната релација во својство на диктум може да се воведува на два начина: без предлог и со предлог (*de, pour* и *à*).

**§ 88**. Предлозите *pour* и *à* се ограничени на оние метаглаголи кои ги користат истите предлози и за воведување на именските релации во својство на диктуми.

Со предлогот *pour* инфинитивни релации можат да воведуваат такви метаглаголи какви што се**:** *chicaner, complimenter, critiquer, disputer, engueuler, féliciter, houspiller, quereller, remercier* и др. Карактеристично е што истите тие глаголи можат да воведуваат инфинитивни релации и со предлогот *de*. Така на пример *complimenter* може да ги има следните две релации:

Пр. "Pierre complimente Marie *pour avoir refusé*"

"Pierre complimente Marie *d'avoir refusé"* (M. Gross: *Méthodes en syntaxe*, 203).

Со предлогот *à* можат да воведуваат инфинитивни релации само следните метаглаголи: *convier, demander, inviter* и *offrir*:

Пр. „Le président de séance invita les assistants *à se taire*"

(J. Dubois et al.: *L.*, 932).

**§ 89**. Од сите инфинитивни релации најпродуктивни се оние што се воведуваат без предлог и со предлогот *de*. Најпрвин ќе ги проучиме оние метаглаголи што имаат само една можност за воведување на инфинитивни релации.

Така, следните метаглаголи можат да воведуваат инфинитивни релации единствено без предлог:

*affirmer, annoncer, assurer, avancer, avouer, blasphémer, cafarder, certifier, citer, confesser, confirmer, contester, déballer, déclarer, décocher, décrire, définir, délirer, dénier, dénoncer, dévider, divaguer, émettre, énumérer, épiloguer, s'exclamer, exposer exprimer, formuler, insister, jurer, maintenir, moduler, moucharder, nier, prophétiser, raconter, rapporter, récapituler, se récrier, récriminer, relater, résumer, révéler, souligner, soutenir, vanter.*

Во сите метаглаголски релации со директна инфинитивна релација како диктум, агенсот на инфинитивот е кореферентен со агенсот на метаглаголот:

Пр. "Michèle entre dans la pièce avec *Natacha, qui* déclare s'ennuyer"

(H. d'Istria et J.-J. Breton: *R. P. E.*, 119).

**§ 90.** И бројот на метаглаголи што воведуваат инфинитивна релација само со помош на предлогот *de* е исто така голем:

*accuser, adjurer, arguer, attester, bavarder, blaguer, causer, commander, commérer, se confesser, conjurer, conseiller, converser, corner, débattre, déconseiller, se dédire, défendre, se défendre, défier, délibérer, demander pardon, dérailler, déraisonner, discutailler, discuter, disserter, enjoindre, s'entretenir, ergoter, exagérer, exiger, s'expliquer, faire état, faire part, geindre, interdire, intimer, ironiser, justifier, se lamenter, marchander, maronner, menacer, monologuer, se moquer, négocier, opiner, ordonner, s'ouvrir, papoter, parler, pérorer, pester, philosopher, se piquer, se plaindre, prêcher, prescrire, prier, proposer, protester, quémander, râler, réclamer, (se) recommander, rendre compte, reprocher, rouspéter, solliciter, suggérer, supplier, se targuer, témoigner, se vanter.*

**§ 91.** Кај поголемиот дел метаглаголски релации со горните метаглаголи агенсот на инфинитивот е кореферентен со агенсот на метаглаголот. Во тој случај можеме да речеме дека инфинитивот е **агентивен**:

Пр. "*Il s'*était vanté de *gagner cette course,* et il est arrivé cinquième"

(J. Dubois et al.: *L.*, 1882).

Кај еден мал број метаглаголски релации со горните метаглаголи агенсот на инфинитивот е кореферентен со интерагенсот на метаглаголската релација и во тој случај може да се каже дека инфинитивот е **интерагентивен**:

Пр. "Il m'a dit: 'Je *t'*interdis *de te confesser*, tu n'as qu'un rhume de cerveau, tu m'entends ... et on va le soigner comme tel" (H. d'Istria et J.- J. Breton: *R. P. E.*, 47).

Интерагетивен инфинитив можат да управуваат следните метаглаголи (од оние коишто воведуваат инфинитивна релација само со предлогот *de*):

*accuser, adjurer, commander, conjurer, conseiller, corner, déconseiller, défendre, défier, enjoindre, interdire, opiner, ordonner, parler, proposer, prêcher, prescrire, prier, recommander, reprocher, solliciter, suggérer* и *supplier*.

Само четири метаглаголи од горниот список можат да ги имаат обата вида на ннфинитив (и агентивен и интерагентивен). Тоа се следните метаглаголи: *parler, proposer, solliciter u suggérer.* [40]

Така на пример метаглаголот *proposer* ги управува обата вида инфинитив во следните реченици:

1. Агентивен

Пр. "Il paraît que *tu* leur a proposé de céder *ton appartement"*

(J. Dubois et al.: *L.*, 1440)

2. Интерагентивен

Пр. "À la fin de l'interview, ils m'offrent un verre de grosplan — le vin blanc de la région — en *me* proposant *de rester dîner auec eux..."*

(H. d'istria et J.-J.Breton: *R. P. E.*, 69).

---

[40] Тука не ги наведовме метаглаголите *demander* и *offrir*, кои исто така можат да ги имаат обата вида инфинитивен диктум, затоа што тие можат да воведуваат инфинитивни релации и со помош на предлогот *à*. Инаку, способноста на сите тие глаголи да ги воведуваат обата вида инфинитивни релации експлицитно е наспомната или обработена, колку што знаеме, кај следните автори: M. Gross: *Méthodes en syntaxe,* Hermann, Paris, 1975 (метаглаголите: *demander* на стр. 328, *suggérer* на стр. 343, *offrir* на стр. 337, *proposer* на стр. 339 и *solliciter* на стр. 367); François Réquédat: *Les constructions verbales avec l'infinitif.* Hachette, Paris, 1980 (метаглаголите: *demander*, *proposer* и *offrir,* сите на стр. 36-7); Pierre Le Goffic et Nicole Combe Mc Bride: *Les constructions fondamentales en français,* Hachette – La-rousse, Paris, 1975 (метаглаголите: *parler* на стр. 109 и *offrir* на стр. 133); Michel Martins-Baltar: "Actes de parole", **in** *Un niveau seuil,* Hatier, Conseil de l'Europe, Paris, 1976 (метаглаголот: *proposer* на стр. 120).

**§ 92.** Едно од прашањата што треба да се проучуваат во врска со инфинитивната релација како диктум во метаглаголските релации е и прашањето за временската епоха што може да ја означува инфинитивот.

Според темпоралната рекција на инфинитивот метаглаголите можат да се поделат во три групи:

1. Метаглаголи што управуваат минатост (која може да се протега сè до сегашноста) и тие управуваат минат инфинитив (на пр. *accuser, arguer, attester, se confesser* итн.)

2. Метаглаголи кои управуваат идност (која започнува во сегашноста) и тие управуваат сегашен инфинитив (на пр. *adjurer, interdire, menacer* и др.) и

3. Метаглаголи што можат да ги управуваат и обете епохи (на пр. *Bavarder, commérer, conjurer, demander pardon, parler, pérorer* итн.).

**§ 93.** Најголем е бројот на оние метаглаголи што можат да воведуваат инфинитивни релации на два начина: директно и со предлогот *de*.

Веќе наспомнавме (в. параграф **§ 30**) дека Морис Грос воочил дека една голема група глаголи (вкупно 193) кои можат да воведуваат инфинитивни релации и на обата горeспоменати начина. Што се однесува до општото значење на тие метаглаголи, не можеме потполно да се согласиме со оценката на Грос дека метаглаголската релација со инфинитив без предлог ($N_0$ V à $N_2$ de $V^2$ — inf Ω) "*овозможува да се комуницира еден факт*", додека пак релацијата која инфинитивот го воведува со предлогот *de* ($N_0$ V à $N_2$ de $V^2$ — inf Ω) пренесува "*една наредба*". Со оглед на фактот дека инфинитивните релации со тој предлог многу повеќе го потенцираат интеродносот меѓу агенсот и интерагенсот, можеби би било поправилно да се рече дека релациите со предлогот *de* означуваат таков интеродност којшто го ангажира интерагенсот во остварувањето на процесот што е означен со дадената инфинитивна релација.

Во таа голема група од 193 глаголи Грос навел и многу глаголи со метафорично метаговорно значење и коишто не се доволно кодификувани за да влезат во речниците (на пр. *ahaner, asséner, aventurer, bourdonner, clignoter, cliqueter, crépiter, crisser, diffracter, éternuer, faire signe, fredonner, gargouiller*).

Доколку ги иземеме од Гросовиот список овие глаголи како и оние што означуваат други видови говор (на пр. *câbler, écrire, envoyer, gesticuler, gribouiller, griffonner, mimer, minauder, siffler, télégraphier* и др.), тогаш остануваат околу 100 метаглаголи кои можат да ги имаат обата вида инфинитивни релации во својство на диктум. Тоа се следните метаглаголи:

*aboyer, ajouter, ânonner, babiller, bafouiller, balancer, balbutier, baragouiner, baver, bégayer, bêler, beugler, bougonner, brailler, bramer, cancaner, caqueter, chanter, chevroter, chuchoter, chuinter, claironner, clamer, commenter, communiquer, confier, conter, cracher, criailler, crier, croasser, débiter, déclamer, dégoiser, dicter, dire, énoncer, épeler, éructer, expliciter, expliquer, fanfaronner, garantir, gazouiller, gémir, glapir, grasseyer, grogner, grognonner, grommeler, gronder, gueuler, hurler, indiquer, insinuer, jacasser, lâcher, lancer, mâchonner, marmonner, marmotter, maugréer, mentionner, murmurer, narrer, nasiller, pépier, phraser, pleurer, pleurnicher, préciser, préconiser, professer, prôner, psalmodier, rabâcher, radoter, rapporter, réciter, repartir, répéter, répliquer, répondre, ressasser, rétorquer, riposter, ronchonner, roucouler, rugir, scander, seriner, signaler, souffler, spécifier, susurrer, syllaber, tartiner, téléphoner, tonitruer, tonner, transmettre, vociférer, vomir, zézayer и zozoter.*

### в. Глаголската релација како транспониран диктум

**§ 94**. Диктумот, како дел од метаглаголската релација којшто директно зависи од метаглаголот, може да биде и самиот глаголска релација. Тогаш за глаголската релација се вели дека е номинализирана, затоа што го зазема местото кое директно зависи од метаглаголот и коешто обично е пополнето со именски релации.

Од значенска гледна точка, за глаголските релации од голема важност е прашањето за комплетноста на значењето што го пренесува транспонираната содржина на говорниот процес. Според тој критериум, глаголските релации можеме да ги поделиме на проблемски и на непроблемски.

**Проблемските релации** ја транспонираат содржината на говорниот процес на тој начин што главниот содржински елемент во нив е претставен со помош на некој супститут. Со оглед на тоа дека супститутот не содржи целосна информација за заменетиот елемент, можеме да кажеме дека тој елемент е даден во вид на проблем за кој што треба да се изнајде решение.

Супститутите во проблемските релации главно се исти со супститутите од прашалните реченици (*quand, où, quel , combien, comment, pourquoi* итн.), па оттаму и проблемските релации се нарекуваат и *индиректни прашални реченици*. Освен заеднички проблемските релации користат и посебни супститути: *si* и *ce* (*que, qui*).

Еве неколку примери на проблемски релации:

"On leur explique *ce qu'on fait* parce qu'elles nous posent des questions quand on va à une réunion ou à une manif." (H. d'Istria et J.-J. Breton: *R. P. E.,* 157)

"Et quand j'ai vu mon père je lui ai craché *tout ce que j'avais sur le coeur*"

(H. d'Istria et J.-J. Breton: *R. P. E.*, 271).

"Je confirme *ce que j'ai dit tout à l'heure*" *(Р. Ж. М.*)

"Quoi, non? Je dis *ce que vous me dites de dire,* et vous me dites ensuite de ne pas dire *ce que je dis*" (B. Vian: *A. P*., 135).

"Je ne veux pas ici redire ce *que j'ai eu l'occasion de dire*" (*Р. Ж. М.)*

"Quand on travaillait avec notre père, tous les matins on discutait *de ce que nous allions faire dans la journée* et il arrivait fréquement que notre avis l'emporte" (H. d'Istria et J.-J. Breton: *R. P. E.*, 55).

**§ 95.** Што се однесува до глаголскиот начин, интересно е да се забележи дека глаголот во проблемските релации може да биде само во индикатив, а никогаш во субјонктив. Тоа произлегува веројатно од фактот дека индикативот, како што вели Потје, е "*ретроспективен, тетичен и тој претпоставува*", додека субјонктивот е "*проспективен, хипотетичен и тој поставува*" (сп. Pottier: 1974, 85). Според тоа, **глаголот во проблемските релации се наоѓа само во индикатив затоа што нивните супститути ги *претпоставуваат* главните елементи на информацијата коишто не се искажани во самите проблемски релации.**

Треба да се каже дека разликата меѓу значењата на проблемските и на непроблемските релации се неутрализира *во корист на непроблемските* во оној случај кога тие претставуваат диктум на онаа група метаглаголи кои означуваат говорни дејствија од групата ПОСТАВУВАЊЕ ПРАШАЊА (на пр. *demander, s'enquérir, poser des questions, questionner, interroger*):

Пр. "Jean-Yves fume et je demande *si cela a donné lieu à des discussions dans la famille*" (H. d'Istria et J.-J. Breton: *R. P. E.*, 98).

Има неутрализација и тогаш кога метаглаголските релации коишто содржат диктални глаголски релации се употребуваат во такви говорни дејствија какви што се: ПОСТАВУВАЊЕ ПРАШАЊА, НАРЕДБА и слично:

Пр. "Explique-moi comment tu t'y prends" (J. Dubois et al.: *L.*, 674).

**§ 96.** За ралзлика од проблемските, непроблемските релации даваат целосна слика за содржината на говорните процеси.

Во непроблемските глаголски релации како единствен супститут се појавува сврзникот - заменка *que*, затоа што само тој може да транспонира комплетни глаголски релации. Понекогаш, во оние глаголски релации што се воведуваат со предлог *que* може да биде придружено од супститутот *ce* во улога на антеценденс.

Еве неколку примери на непроблемски глаголски релации со одредени метаглаголи:

"Paul débat avec Jean *de ce que tu sois autorisé à venir*"

(M. Gross: *Méthodes en syntaxe*, 69).

"Je lui ai répondu *que je n'allais tout de même pas enfermer mon gosse pour faire du travail scolaire*" (H. d'Istria et J.-J. Breton: *R. P. E.*, 97).

"Il raconte *qu'il prépare un livre*" (J. Prévert et A. Pozner*: H.*, 48).

"Je vous jure *que j'ai pleuré*" (P. Bonté: *B. P.*, 67).

"J'ai pas la prétention d'affirmer *que j'en connais plus de trois ou quatre*"

(P. Bonté: *B. P.*, 87).

"Je ne peux pas prétendre *que j'attends le métro*" (San-Antonio: *A. F. P.*, 70).

"Je vous garantis *qu'il y a des gens qui répondent tout de suite aux lettres*"

(B. Vian: *A. P.*, 248).

"Je vous préviens *que je ne vous laisserai pas faire*" (B.Vian: *A. P.*, 261).

**§ 97.** Непроблемските релации во својство на диктум претставуваат плодна почва за појавата позната под името *слободен индиректен говор*. Тоа се оние непроблемски релации во чијшто состав влегуваат и автонимски елементи. Во тие релации доаѓа до мешање на два различни говора, до влегување на туѓиот збор во нечиј говор наспроти транспозицијата или, како што тоа Бахтин одлично го изразил, до **говорна интерференција.**

Еве неколку примери на слободен индиректен говор:

"Jean-Yves déclare à ce propos '*que ce qu'il déteste le plus c'est d'être seul*'"

(H. d'Istria et J.-J. Breton: *R. P. E.*, 99).

Тука имаме двојно обележена автонимичност на глаголската релација: најпрвин, самата структура на глаголската релација е автонимиска, а потем и самиот автор ги додал и наводниците.

"Claude voulait pas faire d'heures supplémentaires, il disait *que lorsqu'on commence à en faire, c'est un engrenage!*" (H d'Istria et J.-J. Breton: *R. P. E.*, 70).

И тука, наспроти транспозицијата, глаголската релација ја има сочувано својата автонимичност којашто авторот ја нагласува уште повеќе со употребата на извичникот.

Еден интересен пример на говорна интерференција претставува следната реченица:

"Mon père m'a dit *que si j'y mettais les pieds qu'est-ce qu'il me passerait*"

(B. V.: *A. P.*, 231).

Во овој пример автонимичноста е сочувана со помош на авторскиот коментар (аподозата „qu'est-ce qu'il me passerait") којшто, токму поради својата необичност, упатува на изворниот говор.

**§ 98.** Голем е бројот на метаглаголите коишто можат да ги управуваат и обата начина (и индикативот и субјонктивот) во непроблемските глаголски релации. Тоа важи особено за метаглаголските релации со интерагенс (в. го параграфот **§ 30**) каде што употребата на глаголскиот начин зависи од тоа како говорникот го претставува односот на агенсот кон интерагенсот и кон содржината на диктумот.

За разлика од тие метаглаголи постојат и такви чиешто значење дозволува употреба само на еден начин: на индикативот или само на субјонктивот. Поради тоа и ќе ги наведеме само тие глаголи.

Само индикатив управуваат:

*affirmer, alléguer, annoncer, arguer, assurer, attester, avancer, avouer, bavarder, blasphémer, cafarder, certifier, citer, commérer, complimenter, conférer, confesser, confirmer, déballer, déclarer, décocher, découvrir, décrire, se défendre, définir, délibérer, demander pardon, dévider, deviser, dévoiler, dialoguer, discourir, discutailler, disserter, émettre, s'enquérir, entretenir, s'entretenir, énumérer, expliquer, s'expliquer, exposer, exprimer, faire état, faire part, formuler, geindre, ironiser, jaser, jurer, justifier, se lamenter, louanger, maintenir, médire, moucharder, s'ouvrir, papoter, parier, pérorer, philosopher, plaider, plaisanter, prétendre, promettre, prophétiser, protester, raisonner, râler, rapporter, récapituler, se recommander, relater, rendre compte, résumer, révéler, rouspéter, souligner, soutenir, se targuer, témoigner, vanter, se vanter.*

Само субјонктив управуваат:

*adjurer, commander, conjurer, conseiller, contredire, convoquer, critiquer, débiner, déconseiller, défendre, défier, demander, dénigrer, désavouer, disputer, enjoindre, exiger, inviter, interdire, intimer, marchander, maronner, menacer, se moquer, négocier, opiner, ordonner, palabrer, se piquer, prêcher, préconiser, prescrire, proposer, réclamer, recommander, réprimander, reprocher, saluer, solliciter, suggérer, supplier.*

**§ 99.** Видовме дека непроблемските глаголски релации во својство на диктум можат да се воведуваат или само со помош на супститутот *que*, или пак со помош на удвоен супститут пред којшто стои предлог (*de ce que* и *à ce que*). Некои метаглаголи, кои многу почесто воведуваат диктум со помош на удвоениот супститут *de ce que*, имаат алтернативна можност да воведуваат диктум и само со помош на *que*:

*accuser, adjurer, attester, blaguer, chicaner, commérer, se confesser, conjurer, débattre, défier, délibérer, dialoguer, ergoter, s'expliquer, faire état, faire part, justifier, se lamenter, maronner, médire, menacer, monologuer, se moquer, négocier, palabrer, papoter, pérorer, pester, se piquer, se plaindre, protester, rendre compte, rouspéter, supplier, se targuer, se vanter* и др.

Еве и еден пример:

"Paul débat avec Jean *de ce que tu sois autorisé à venir*"

"Paul débat avec Jean *que tu sois autorisé à venir*"

(и обете реченици кај M. Gross: *Méthodes en syntaxe*, 69).

## ЧЕТВРТА ГЛАВА — СЕМАНТИЧКИ ПРИЗНАЦИ

КРАТКА СОДРЖИНА. — Видови на значење: денотативно и вредносно значење. — Четири групи признаци за опишување на денотативното значење на метаглаголските релации: 1. содржина на говорниот процес (А. Јазични и говорни елементи на говорните процеси: фонолошки, граматички и лексички признаци Б. Значенски слоеви: однос и интероднос) 2. Учесници на говорниот процес: говорник и интерговорник (слушатели, аудиториум и соговорник) 3. поле на остварување на говорниот процес (вид на говор и канал на пренесување на говорниот процес) и 4. вид на говорниот процес. — Признаци на вредносното значење: референтна и интеркомуникативна вредност на метаглаголските релации. Референтната вредност претставува збир на идентични односи на говорителите спрема говорните процеси како референти на дадените метаглаголски релации; референтната вредност може да биде: позитивна, неодредена и негативна. — Интеркомуникативната вредност на метаглаголските релации претставува она значење што тие релации го имаат кога говорникот ги употребува за да постигне одредена цел кај интерговорникот. Четири извори за познавање на интеркомуникативната вредност на метаглаголските релации: 1. речници на францускиот јазик 2. книги за култура на усниот и на писмениот говор 3. белетристички книги и 4. ставови на изворните говорници.

**§ 100.** Метаглаголските релации во францускиот јазик ги означуваат говорните процеси во говорната интеркомуникација. Говорните процеси се референти на метаглаголските релации. Описот на референтите на метаглаголските релации претставува нивно денотативно значење.

Освен денотатативното значење, коешто е од логички кактер и има логичка функција, метаглаголските релации можат да поседуваат уште еден вид значење кое е многу важно за нивната употреба во говорната интеркомуникација. Тој вид значење е од вредносен карактер и има психолошка и социјална функција. Оттаму и ќе го наречеме *вредносно зиачење*. [41]

---

[41] Се определивме за терминоот *вредносно значење*, а не за терминот *конотативно значење*, затоа што вториот термин нѝсе чинеше презаситен со разни содржини и „конотации" (лингвистички, филозофски, книжевни и др.) а истовремено и недоволно сликовит за именување на дадениот поим. Инаку, терминот *вредносно значење* се инспирира од Бахтиновите анализи во коишто тој ги употребува термините: *вредносен контекст, вредносен акцент, вредносна ориен- тација* и *оценка*. Анализите на Михаил Бахтин и нѐ потикнаа одблизу да го разгледаме поимот на вредносно значење и да се обидеме да го систематизираме (сп. M. Bahtin: *Marksizam i filozofija jezika,* Nolit Beograd 1980, на стр. 115-119).

**§ 101.** Бројот на конкретните говорни процеси на француски јазик теориски и практично е неизброив. Меѓутоа, одредени говорни процеси влегле, поради некои нивни карактеристики, во центарот на внимание на говорителите на францускиот јазик и добиле имиња — метаглаголски релации. Француските метаглаголски релации претставуваат таксономија на говорните процеси на говорителите на францускиот јазик. Се разбира, може да се претпостави дека постојат говорни процеси кои не се сè уште именувани како и тоа дека ќе се создадат нови говорни процеси кои можеби еден ден ќе добијат и имиња.

Ако ги спoредиме француските метаглаголски релации можеме да видиме дека тие се разликуваат, а со самото тоа и се групираат, по тоа *што* означуваат (нивното денотативно значење) како и по тоа *како* тоа го означуваат (нивното вредносно значење).

За именување на елементот «насоченост на означувањето» ќе го употребиме терминот *пунктуација*. [42] На планот на јазикот пунктуацијата се огледа во начинот на означување на говорните процеси, односно во тоа кои признаци на говорниот процес се означени (пунктуирани) во француските метаглаголски релацин. На планот на говорот пунктуацијата се огледа во интерпретацијата на говорните процеси, односно во изборот на одредени признаци на говорните процеси за нивно означување во конкретните говорни дејствија.

## 1. ПРИЗНАЦИ НА ДЕНОТАТИВНОТО ЗНАЧЕЊЕ

**§ 102.** Што претставува денотативното значење на метаглаголските релации? Парафразирајќи една мисла на Катрин Кербрат-Орекјони (Catherine Kerbrat-Orecchioni) [43] можеме да кажеме дека денотативното значење на метаглаголските релации претставува множество од признаци на говорните процеси врз чија основа тие говорни процеси можат да се именуваат со дадените метаглаголски релации.

---

[42] Терминот *пунктуација* го преземаме, во адаптирана форма и во изменето значење, од преведената книга на американските автори P. Watzlawick, J. H. Beavin, D. D. Jackson: *Une logique de la communication,* Seuil, Paris, 1972. на стр. 52. Фран – цускиот термин *ponctuation* нѝ се чини посоодветен за нашата цел од англискиот оригинал *segmentation* кој потекнува од Worf и кој е преведен на пр. на српски како *сегментација*, но во други теориски рамки (сп. B. L. Vorf: *Jezik, misao i stvarnost*, BIGZ, Beograd, 1979, на стр. 164 и понатаму).

[43] "*Répondre à la question: quels sont les sèmes d'un mot 'x' ? C'est répondre à cette question équivalente: quelles sont les propriétés qu'il est nécessaire et suffisant qu'un objet possède pour pouvoir être adéquatement désigné par 'x'*? ", Catherine Kerbrat-Orecchioni: *La connotation*, P. U. L., Lyon, 1977, стр. 6.

Секој говорен процес има одредена содржина, одредени учесници, одредена супстанца во којашто се остварува и одредена функција. Според тоа, за опишување на денотативното значење на метаглаголските релации можеме да ги постулираме следните четири групи признаци:

1. Содржина на говорниот процес
2. Учесници на говорниот процес
3. Поле на остварување на говорниот процес и
4. Вид на говорниот процес

Сите семи од горните групи признаци што се актуализираат во конкретните метаглаголски релации претставуваат денотативно значење на самите тие релации.

### 1.1. Содржина на говорниот процес

**§ 103.** Содржина на еден говорен процес е она што е изговорено во тој говорен процес (тука мислиме само на вербалниот дел на говорниот процес без останатите додатни кодови).

Во секој говорен процес се содржат одредени јазични и говорни елементи со одреден израз и значење и сите заедно учествуваат во остварување на значенските слоеви на говорните процеси. Според тоа, предмет на пунктуација на француските метаглаголи може да биде, во рамките на групата признаци «содржина», или **производувањето на јазични и говорни елементи** или пак **производувањето на нивните значенски слоеви.**

#### А. Јазични и говорни елементи на говорните процеси

**§ 104.** Предмет на пунктуација на метаговорните глаголи можат да бидат разни признаци на јазичните и на говорните елементи. Сите тие признаци можеме да ги поделиме, според рамништето во коешто се појавуваат, на:

1. Фонолошки
2. Граматички и
3. Лексички

##### а. Фонолошки признаци

Фонолошките признаци можат да бидат фонематски и прозодиски.

## I. Фонематски признаци

**§ 105.** Фонематските признаци на говорните процеси можат да бидат предмет на пунктуација на одредени метаглаголски релации со следните метаглаголи:

*abréger, allonger, articuler, aspirer, assibiler, assourdir, avaler, bafouiller, balbutier, bégayer, bléser, bredouiller, cafouiller, chuinter, dénasaliser, détacher, diphtonguer, élider, émettre, épeler, estropier, grasseyer, mâcher, manger, marteler, mouiller, nasaliser, nasiller, palataliser, prononcer, rouler, sonoriser, traîner, tronquer, vélariser, vocaliser, zézayer* и *zozoter*.

## II. Прозодиски признаци

**§ 106.** Прозодиските признаци се диференцијални за следните метаглаголи:

*aboyer, accentuer, ânonner, babiller, bêler, beugler, bouler, brailler, bramer, cadencer, chevroter, chuchoter, corner, crier, débiter, déclamer, élever, gazouiller, glapir, grailler, graillonner, gueuler, hausser, hurler, marmotter, moduler, murmurer, pépier, piailler, prosodier, psalmodier, rugir, rythmer, scander, susurrer, syllaber, tonitruer* и *tonner*.

Во горниот список ги вклучивме оние метаглаголи за коишто сметаме дека можат да се употребат во одредени метаглаголски релации главно за пунктуација на прозодиските признаци на говорните процеси. Меѓутоа, не смееме да заборавиме дека прозодиските признаци се присутни и во значењата на многу други метаглаголи. Како што ќе видиме подоцна, тоа важи особено за одредени метаглаголи кои го пунктираат односот или интеродносот на говорните процеси (пр. *gémir, geindre, râler, ronchonner* и др.).

Многу често прозодијата е тесно поврзана со значенските слоеви, така што понекогаш таа може да биде редундантна со јазичните елементи на говорните процеси. [44] Важноста на прозодијата се огледа и формално во

---

[44] Меѓузависноста на прозодијата и на значенските слоеви била користена и како мотив на некои книжевни дела. Така, на пример, Бахтин ја наведува за пример книгата на Достоевски *Дневникот на писателот* којашто содржи еден фрагмент во којшто прозодијата предничи во однос на лексичко-граматичките средства и каде што единствено прозодијата ги пренесува значенските слоеви. Сличен случај наоѓаме во расказот на Карел Чапек „Диригентот Калина". И Чапек ја користи важноста на прозодијата, тој оди дури дотаму што во тој расказ ја прикажува прозодијата како редундантна во однос на јазичните елементи. Имено, Чапековиот главен јунак успева да ги открие целта и смислата на говорната интеракција меѓу еден маж и една жена единствено преку слушање, и тоа ноќе, а притоа да не го познава нивниот јазик (англиски). Тој го разбрал целиот тек на интеракцијата само преку прозодијата. Јунакот вели: „*Чув, а да се чуе значи повеќе отколку да се разберат зборовите*". (сп. K. Čapek: *Plava*

самите јазични елементи на тој начин што прозодиските признаци станувaат фигури според кои се именуваат самите говорни процеси. Тоа важи особено за оние глаголи што означуваат произведување на звуци од страна на луѓето, а посебно од страна на животните.

Процесот на метафоризација на тие глаголи можеме да го претставиме на следниот начин: глаголот на звук станува метаговорен глагол за пунктуација на прозодиските признаци (на тој стадиум се наоѓаат, на пример, глаголите: *glapir, grailler, graillonner*) и, на крајот, тој почнува да го пунктуира односот или интеродносот на говорниот процес (во таа последна етапа се наоѓаат глаголите: *caqueter, croasser, rogner, roucouler* и др.).

### б. Граматички признаци

**§ 107.** Бројот на граматичките признаци на јазичните и на говорните елементи на говорните процеси е голем како во граматиките на францускиот јазик, така и воопшто во француската лингвистика. Поголемиот дел од тие признаци претставуваат предмет на пунктуација на метајазичните глаголи. Сепак, некои граматички признаци можат да бидат предмет на пунктуација и на посебни метаговорни глаголи, како што се:

*adjectiviser, adverbialiser, antéposer, compléter, conjuguer, décliner, décomposer, décortiquer, démembrer, dériver, féminiser, masculiniser, nominaliser, passiver, périphraser, postposer, préfixer, relativiser, remplacer, sélectionner, solléciser, substantiver, substituer, syntagmatiser, télescoper, topicaliser, transformer, transposer*.

Списокот на овие метаглаголи во последно време станува сè побогат благодарејќи на забрзаниот развој на лингвистиката, а посебно на трансформативно-генеративната граматика и на нивната примена во наставата по јазици.

### в. Лексички признаци

**§ 108.** Во оваа група влегуваат сите оние признаци коишто ги карактеризираат јазичните и говорните елементи на говорните процеси како единици што му се својствени на јазичниот систем воопшто, на поединечните јазични системи, на одделни потсистеми или пак на одредени множества во рамките на јазичните системи.

Јазичните и говорните елементи имаат, значи, четири вида лексички признаци:

---

*hrizantema*, Kultura, Beograd, 1964, стр. 192).

1. Тие се елементи на еден посебен семиотички систем - на јазикот.

Овој признак е имплицитен кај сите метаглаголи, меѓутоа тој е диференцијален само за некои метаглаголи: *babiller, jacter, jaser, parler, se taire, verbaliser.*

2. Тие се дел од посебни јазични системи:

Овој признак е диференцијален за следните метаглаголи: *angliciser, arabiser, espagnoliser, franciser, germaniser, gréciser, hébraïser, italianiser, latiniser, yiddishiser.*

3. Тие се дел од посебни јазични подсистеми.

Овој признак е предмет на пунктуација на следните метаглаголи: *argotiser*, *jargonner* и *patoiser*.

4. Тие се дел од посебни множества во рамките на еден јазичен систем.

Следните метаглаголи ги пунктираат говорните процеси според овој признак: *archaïser, métaphoriser* и *néologiser*.

### Б. Значенски слоеви

Најбројни се оние метаглаголи кои како предмет на пунктуација ги имаат значенските слоеви на говорните процеси. Само два (од вкупно четири) значенски слоја можат да бидат предмет на пунктуација на метаговорните глаголи: односот и интеродносот на говорникот. Меѓутоа, треба да се напомене дека во значењето на некои глаголи се содржи имплицитно и целта, така што лексикографите често ги дефинираат метаглаголите и со помош на признакот «цел на говорниот процес».

#### а. Однос

**§ 109.** Односот на говорникот спрема мислата е двигател на сите говорни процеси. Оние психички процеси во коишто односот се остварува потполно или делумно во говорот се говорни процеси, Разликата меѓу внатрешните и надворешните интраговорнн процеси се состои во тоа што вторите го содржат и процесот на фонација, додека разликата меѓу интра- и интерговорните процеси е во тоа што вторите содржат уште и интеродное и цел на говорните процеси.

Ова го истакнуваме затоа што постојат бројни глаголски лексеми кои се употребуваат во иста форма за пунктација и на интра- и на интерговорни процеси. Така, еден голем дел од метаглаголите што ги наброивме во делот за јазични и говорни елементи на говорните процеси (како на пр. *conjuguer,*

*substituer, tansformer* и др.) можат да имаат два вида пунктуација: тие можат да означуваат и интраговорни и интерговорни процеси.

**§ 110.** За разлика од горната дистинкција која е можна само ако го претпоставуваме говорното мислење како единствена основа на сите интра- и интерговорни процеси, можеме да направиме уште една дистинкција која, од своја страна, претпоставува една единствена референцијална функција за сите интра- и интерговорни процеси. Се работи за разликувањето меѓу говор и метаговор според кое сите говорни процеси можеме да ги доделиме на **говорни** и на **метаговорни**. **Имено, доколку референт на мислата на еден говорен процес претставува одреден јазичен или говорен елемент (како знак, означувач или означено), тогаш се работи за метаговорен процес.**

Ја наведуваме оваа дистинкција за да укажеме на фактот дека едни исти метаглаголски лексеми можат да означуваат два вида говорни процеси. Така, на пример, метаглаголот *accentuer* може да означува: 1. говорна операција како дел на некое говорно дејствие и 2. метаговорно дејствие. Во првиот случај *accentuer* ги пунктуира јазичните признаци на говорните процеси, додека во другиот случај тој го пунктуира односот на говорникот кон мислата чијшто референт е самиот јазичен знак.

Постојат метаглаголи кои, доколку се употребат со метаговорно значење, можат да пунктираат единствено метаговорни процеси: *relever, se reprendre, traduire.*

Како што може да се види поголемиот дел метаглаголи од одделот „А" (параграфите **§ 105, § 106, § 107 и § 108**) можат да го пунктуираат и односот на говорникот во случај кога тие означуваат метаговорни дејствија.

**§ 111.** Многу метаглаголи кои го пунктуираат односот на говорникот го содржат имплицитно и значењето на интеродносот. Меѓутоа, за разлика од семите за однос коишто се постојани за сите глаголски релации на тие метаглаголи, семите за интероднос се променливи во разни метаглаголски релации.

Семите за однос се диференцијални за такви метаглаголи какви што се:

*ajouter, allégoriser, analyser, baver, bêcher, blasphémer, calomnier, caricaturer, célébrer, chanter, classifier, commenter, comparer, conclure, condamner, croasser, dauber, débiner, déblatérer, déclamer, décrier, définir, dénigrer, dénombrer, dénoncer, digresser, dire, dogmatiser, dramatiser, s'écrier, énoncer, énumérer, s'exclamer, exemplifier, expliciter, formuler, fustiger, généraliser, gloser, imiter, infirmer, insister, invoquer, jaser, louer, magnifier, maintenir, médire, mentionner, nommer, opiner, paraphraser, parodier, persifler, pester, se piquer, pré-*

*ciser, prétendre, proférer, raisonner, ratiociner, récapituler, récriminer, redire, répéter, résumer, sacrer, souligner, spécifier, taper sur, se targuer, tonner, vanter, vitupérer* и др.

### б. Интероднос

**§ 112.** Иако интеродносот на говорникот е многу важен елемент во говорната интеркомуникација, тој во некои говорни процеси игра второстепена улога во споредба со односот и со мислата. Интеродносот станува доминантен во оние говорни процеси каде што мислата е тесно поврзана со самиот интерговорник. Метаглаголите што ги означуваат таквите говорни процеси се разликуваат од останатите токму по тоа што во прв ред го пунктуираат интеродносот на говорните процеси.

Веќе видовме (сп. параграф **§ 109**) дека некои интра- и интерговорни процеси се означуваат со помош на исти метаглаголски лексеми. Аналогна ситуација наоѓаме и кај некои метаглаголи кои пунктуираат значенски слоеви на говорните процеси. Имено, тие метаглаголи со помош на исти или различни метаглаголски релации, можат да го пунктуираат или односот или интеродносот на говорните процеси. Такви метаглаголи се на пример:

*blaguer, charrier, critiquer, défendre, invectiver, se moquer, moraliser, plaisanter, qualifier, railler* и др.

**§ 113.** Семите за интероднос се диференцијални за бројни метаглаголи. Тука ќе наведеме само една група од тие метаглаголи со забелешка дека интеродносот (како и односот) на агенсот се дуплира со истовиден интероднос на коагенсот кај оние метаглаголи што означуваат говорни интеркомуникации:

*anathématiser, annoncer, apostropher, appeler, baratiner, bénir, blâmer, brocarder, catéchiser, se chamailler, chambrer, chapitrer, chuter, commander, communiquer, complimenter, conférer, se confesser, confier, congratuler, conjurer, conseiller, converser, convier, convoquer, cuisiner, déclarer, déconseiller, défier, demander, deviser, disputer, engueuler, enguirlander, enjoindre, s'enquérir, s'entretenir, s'excuser, exiger expliquer, s'expliquer, féliciter, flatter, gager, garantir, gourmander, haranguer, héler, houspiller, huer, implorer, injurier, interdire, interpeller, interroger, interviewer, intimer, inviter, jurer, mander, marchander, menacer, mendier, morigéner, négocier, objecter, objurguer, ordonner, ovationner, parier, parlementer, polémiquer, prédire, prévenir, prier, proclamer, promettre, proposer, protester, quémander, quereller, questionner, rabrouer, réclamer, recommander, rembarrer, remercier, repartir, répliquer, répondre, réprimander, reprocher, requérir, rétorquer, riposter, sacquer, saluer, semoncer, solliciter, souffler, suggérer, supplier, tancer, transmettre* и др.

**§ 114.** Во некои говорни процеси јазичните и говорните признаци можат да бидат доминантни и да станат знак за самиот интероднос на говорните процеси. Тоа е, пред сѐ, случај со автонимиските глаголи кај кои лексичките или граматичките признаци на говорните процеси станале фигури за означување на интеродносот на тие процеси (сп. *bisser, chuter, huer, remercier, saluer, tutoyer, vouvoyer* и др.).

Како што наспомнавме веќе (в. параграф **§ 106**), постојат метаглаголи кои пунктуираат прозодиски признаци и кои можат да станат фигуративни означувачи за интероднос. Тука ќе ги додадеме и следните метаглаголи од таа група: *bougonner, criailler, grogner, grognasser, grognonner, grommeler, marmonner, maronner, maugréer, rogner, rognonner* и *ronchonner*.

Во значењето на овие метаглаголи може, во зависност од пунктуацијата, да преовладува или интеродносот или односот.

### 1.2. Учесници на говорниот процес

**§ 115.** Во признакот «учесници на говорниот процес» спаѓаат две категории: 1. говорник и 2. интерговорник. Во катеторијата «интерговорник» можеме да разликуваме три поткатегории: 1. слушатели 2. аудиториум и 3. соговорник.

Категоријата «говорник» е дескриптивна за значењето на сите метаглаголски релацни. Оваа категорија се реализира како «агенс» во метаглаголските релации и тој понекогаш може да се јави во својот посебен вид «релеен агенс».

Категоријата «интерговорник» се реализира како «интерагенс» или «коагенс» и таа е дескриптивна за сите интерагентивни и коагентивни метаглаголски релации.

Поткатегоријата «слушатели» се реализира како «интерагенс» во метаглаголските релации што означуваат пасивни говорни дејствија.

Поткатегоријата «аудиториум» се реализира како «интерагенс» во метаглаголските релации што означуваат активни говорни дејствија, и како «коагенс» во метаглаголските релации што означуваат активни говорни интеркомуникации.

Поткатегоријата «соговорник» се реализира како «интерагенс» во метаглаголските релации што означуваат интерактивни говорни дејствија, и како «коагенс» во оние релации кои означуваат говорни интеракции.

**§ 116.** Признакот «учесници на говорниот процес» е диференцијален само за три метаглаголи: *monologuer, soliloquer* и *dialoguer*. *Monologuer* и *soliloquer* се разликуваат по тоа што вториот означува говорен процес што не е

упатен никому и, како таков, тој претставува дел од надворешната интракомуникација.

Покрај основното значење, метаглаголите *monologuer* и *dialoguer* можат да содржат и значење на интероднос: негативен интероднос кај првиот (*monologuer*) и позитивен кај вториот (*dialoguer*).

### 1.3. Поле на остварување на говорниот процес

**§ 117.** Признакот «поле на оставрување на говорниот процес» се однесува на супстанцата во којашто се остваруваат говорните процеси. Тој признак можеме да го поделиме во две посебни категории: 1. вид на говор и 2. канал на пренесување на говорниот процес.

Според видот, говорните процеси можат да се поделат на **усни** и **писмени**. Доколку усните процеси имплицираат и писмеии говорни процеси (претходни или идни), тогаш можеме да кажеме дека се работи за мешани говорни процеси. Така, на пример, метаглаголот *lire* може да означува префрлување од писмен во устен говор, додека *dicter* може да означува или обратен говорен процес (од устен во писмен говор), или пак префрлување од писмен во устен говор кој, од своја страна, повторно преминува во писмен.

Сите метаглаголи во метаглаголските релации содржат семи од категоријата «вид на говор».

Откако еднаш ќе се реализира во усниот или во писмениот говор, говорниот процес може да се пренесува понатаму до интерговорникот со помош на разни супстанци (звучни бранови, електрични импулси, електромагнетни бранови), односно преку разни средства кои ги користат тие супстанци: радио, телевизија, телефон и др.

«Каналот на пренесување» е диференцијален признак за три синонимни метаглаголи кои го пунктуираат усниот говор: *bigophoner, téléphoner* и *tuber*.

### 1.4. Вид на говорниот процес

**§ 118.** Секој говорен процес има одредена функција во рамките на говорната интеркомуникација во којашто се изведува. Според функцијата, говорните процеси можат да се поделат во неколку видови: 1. говорни операции 2. говорни дејствија и 3. говорни интеркомуникации.

Говорните операции претставуваат говорни процеси кои ги произведуваат јазичните и говорните елементи на говорните дејствија. Во говорните операции мислата и односот ги имаат за референти не самите јазични и го-

ворни единици, туку нивните референти. Со други зборови, говорните операции се несвесни говорни процеси кои претставуваат составен дел на други свесни говорни процеси.

Штом мислата за предмет ќе ги има самите јазични и говорни елементи, тогаш тие процеси стануваат говорни дејствија (сп. ги примерите на француските метаглаголи што ги дадовме во параграфот **§ 110**).

Говорните дејствија се свесни говорни процеси кои се производ на говорните операции на говорникот или на интерговорникот и тие содржат значенски слоеви. По својата структура, говорните дејствија можат да бидат: 1. говорни акти 2. говорни секвенци и 3. говорни акции (реакции). Според видот на говорната интеркомуникација, говорните дејствија ги делиме на: пасивни, активни и интерактивни.

Говорните интеркомуникации можат да бидат: 1. пасивни 2. активни и 3. говорни интеракции.

За сите пасивни и за голем дел од активните говорни интеркомуникации не постојат посебни метаглаголи за нивно означување. Таа улога ја преземаат или метаглаголите кои означуваат пасивни и активни говорни дејствија:

Пр. „Le soir, il *faisait* aux ouvriers des *conférences* sur la peinture italienne"

(J. Dubois et al.: *L.*, 380).

или пак други видови глаголи:

Пр. „Le parti de l'opposition *organisa une importante réunion*"

(E. Genouvrier et al.: *N. D. S.*, 363).

Иако границата меѓу активните говорни интеркомуникации и говорните интеракции во принцип е јасна, сепак кај некои метаглаголи таа граница е доста суптилна, со оглед на тоа што нивните референти отсликуваат еден континуум мегу двата вида говорни интеркомуникации. Тоа се однесува особено на оние метаглаголи што пунктуираат говорни интеркомуникации коишто се, во основа, многу блиски до говорните интеракции (пр. *débattre, délibérer, discuter, palabrer* и др.). Семите од групата признаци «вид на говорниот процес» се неопходни за опис на денотативното значење на метаглаголските релации.

## 2. ПРИЗНАЦИ НА ВРЕДНОСНОТО ЗНАЧЕЊЕ

**§ 119.** При употребата на јазикот во говорот односот, интеродносот и целта на говорникот дејствуваат во секое говорно дејствие.

Вредносното значење на зборовите и на говорните структури произлегува од односот на говорникот спрема два вида реалности со коишто тие се поврзани: спрема референтите што ги означуваат и спрема интерговорниците на кои им се упатени. Според тоа, вредносното значење на зборовите и на говорните структури можеме да го поделиме во две категории за коишто ги предлагаме термините: *референтна вредност* и *интеркомуникативна вредност*.[45]

## 2.1. Референтна вредност

**§ 120**. На сè она што станува предмет на мислата луѓето реагираат на одреден начин и воспоставуваат одреден однос спрема референтите на тие мисли. Предмет на мислата на говорните интра- или интеркомуникации може да стане како вонговорната, така и говорната стварност.

Односот спрема референтите може да биде разновиден, меѓутоа, колку и да е индивидуален и да потекнува од личното искуство односот е социјален со самото тоа што се изразува со помош на јазикот.

Прв и најочевиден израз на односот спрема референтите претставува самиот означувач на јазичниот знак. Имено, доколку означувачот е мотивиран, во тој случај секогаш се работи за одредени особини на претходниот референт врз чија основа новиот референт го добил тој означувач (сп. го на пример глаголот *assaisonner* којшто само врз основа на позитивната референтна вредност што ја има во глаголската релација *assaisonner un aliment* можел да стане метафоричен означувач за метаглаголската релација *assaisonner une conversation de mots plaisants*).

Покрај метафората и многу други јазични и говорни појави ги користат особините на референтите: симболот, алегоријата, компарацијата, антономазијата, хипокористиците, пејоративите, лаудативите, табу-зборовите, пцостите, еуфемизмите итн.

Без референтна вредност не може да се замисли речиси ниедна поголема говорна реализација. Таа се среќава во митовите, во пословиците, во

[45] Во еден претходен труд ("Vrednosni sistemi u jeziku", **in** *Kontekst u lingvistici i nastavi jezika,* Društvo za primenjenu lingvistiku Srbije, Beograd, 1985, стр. 147-50), вредносното значење го разгледувавме од гледна точка на интерпретаторот и му дадовме назив *вредносна оцена*. При тоа постулиравме три вредносни оцени: *референтна*, *стилска* и *естетска*. Меѓутоа, ако тргнеме од говорникот, тогаш вредносната оцена на зборовите и на говорните структури станува вредност за говорникот а тоа повлекува и промена на статусот на стилската и на естетската вредносна оцена коишто сега стануваат дел од интеркомуникативната вредност.

вицовите, во крстозборите, во рекламите, во науката, во религијата, во поезијата итн. [46]

Референтната вредност на јазичните знаци може да се проучува како дијахрониски така и синхрониски. На синхрониски план можат да се воочат големи разлики во распространетоста на одредени референтни вредности. Така, една референтна вредност може да биде општоважечка за сите Французи (на пр. позитивната референтна вредност на изразот *le coq gaulois* кој ја симболизира Франција во позитивна смисла) или да важи само за одредени сегменти од општеството (на пр. поливалентните референтни вредности на такви зборови како што се: *le socialisme, l'autogestion, les immigrés* итн.).

Секоја референтна вредност претставува одраз на општествените услови на животот и таа се кристализира како збир на идентични односи на одредени припадници на едно општество или пак на целото општество спрема референтите на дадените јазични знаци.

**§ 121.** Секој референт означен со јазични (или други) знаци — претставите на предмети, суштества, процеси состојби, особини, односи и др. — може да има одредена референтна вредност во некој тематски домен. Референтната вредност на јазичните знаци не мора секогаш да биде актуализирана во говорните дејствија, но таа како вредност постои и може по потреба повторно да се активира.

Што се однесува до метаглаголите и до метаглаголските релации, честопати информациите за нивните референтни вредности се мошне сиромашни во речниците на францускиот јазик. Така, на пример, во речникот *Lexis* ја наоѓаме само ознаката *péjoratif* којашто авторите ја дефинираат на следниот начин: "*qui comporte une idée défavorable, qui déprécie*" (J. Dubois et al.: *L.*, 1297). Оваа ознака е применета само на десетина метаглаголи: *bafouiller, bavarder, bavasser, caqueter, criticailler, débiter, déclamer, discourir, discutailler, jacasser, pérorer* и *vaticiner*.

Референтната вредност на метаглаголските релации во францускиот јазик можеме да ја поделиме во три категории: позитивна, неодредена и негативна.

Ознаката «позитивна референтна вредност» значи дека мнозинството говорители на францускиот јазик сметаат дека говорните процеси што се означени со тие релации се позитивни и дека, според тоа, постои голема

[46] Она што во Франција се нарекува *Dictionnaire des idées reçues* не претставува ништо друго туку објаснување, во вид на речник, главно на референтните вредности на некои зборови и изрази во францускиот јазик, а понекогаш и на нивната интеркомуникативна вредност.

веројатност тие да бидат употребени во позитивна смисла во конкретните говорни дејствија.

Ознаката «неодредена референтна вредност» значи дека тие релации можат да се употребат во обете смисли во зависност од односот на говорникот спрема конкретните говорни дејствија коишто се референти на тие релации.

Ознаката «негативна референтна вредност» имплицира дека говорниците ќе ги употребат тие метаглаголски релации за да искажат најчесто негативен однос спрема нивните референти.

Референтната вредност на метаглаголските релации во голем дел е пропорционална на односот на агенсот спрема темата или спрема интерагенсот на дадената метаглаголска релација.

**§ 122.** Позитивна референтна вредност имаат, на пример, релациите со следните метаглаголи:

*articuler, bénir, bisser, cadencer, complimenter, converser, définir, énoncer, entretenir, expliciter, exliquer, exprimer, féliciter, garantir, inviter, préciser, proclamer, promettre, proposer, recommander, remercier, rythmer, saluer, souhaiter, soutenir, vouvoyer* и др.

Неодредена референтна вредност имаат многу метаглаголи, како на пр.: *accuser, crier, critiquer, demander, prier, protester, répondre, répliquer, révéler, suggérer* и др.

Негативна референтна вредност имаат многу метаглаголи во францускиот јазик. Меѓу нив постои една група кај коишто вредносното значење е многу поизразено од нивното денотативно значење, кое е доста неодредено. Во таа група спаѓаат следните метаглаголи: *bêtifier, blablater, débloquer, déconner, délirer, déménager, dérailler, déraisonner, divaguer, pécufier* и *radoter*.

Некои метаглаголи со негативна референтна вредност се употребуваат, најчесто, со агенс што означува женски суштества: *cailleter, caqueter* и *jacasser*.

Од бројните метаглаголи со негативна референтна вредност ќе ги наведеме следните:

*ânonner, baragouiner, baver, bêcher, bégayer, blasphémer, bonimenter, brailler, bredouiller, cafarder, cafouiller, calomnier, cancaner, chapitrer, charrier, chicaner, chinoiser, chuinter, clabauder, claironner, commérer, croasser, débiner, dégoiser, engueuler, flatter, grasseyer, gueuler, hurler, interpeller, injurier, maronner, médire, mentir, nasiller, quémander, questionner, rabâcher, ragoter, ratiociner, ressasser, rouspéter, soléciser, tutoyer, vaticiner, zézayer*.

Како што рековме, референтната вредност е високо кодирана. Се разбира, референтните вредности на некои метаглаголски релации можат да бидат различни во разни општествени групи, а понекогаш, и во разни тематски домени.

### 2.2. Интеркомуникативна вредност

**§ 123.** Во говорните дејствија, покрај мислата и односот спрема неа, се изразува и интеродносот и целта на говорникот.

Говорителите на еден јазик учат уште од мали нозе на кој начин и со кои средства се изразува интеродносот, кои се ефектите на тие јазични средства врз интерговорниците и кои средства се најдобри за остварување на одредена цел. Накусо, говорителите ја учат, меѓу останатото, и интеркомуникативната вредност на јазичните и на говорните елементи, т.е. значењето што тие елементи го имаат кога говорникот ги употребува за да постигне одредена цел кај интерговорникот.

Познавањето на интеркомуникативната вредност на јазичните и на говорните елементи зависи од возраста на единката како и од нејзиниот општествен живот во рамките на дадената заедница. Имено, доколку единката е позрела и доколку учествува во поголем број на разни видови говорни интеркомуникации, дотолку ќе биде поголемо нејзиното познавање на интеркомуникативната вредност на јазичните знаци. Познато е, на пример, дека малите деца не ги познаваат интеркомуникативните вредности на одредени јазични и говорни елементи. Што се однесува до светот на возрасните, во разни сегменти од општеството се развиваат разни средства со исти интеркомуникативни вредности или пак исти средства се употребуваат за изразување на разни интеркомуникативни вредности.

**§ 124.** Интеркомуникативната вредност на јазичните и на говорните елементи зависи од многу фактори, од кои најважни се: интерговорниците (статусот, возраста, полот, состојбата, ставовите, мотивите и намерите, емоционалниот однос), полето на остварување на говорниот процес, говорната ситуација, видот на говорна интеркомуникација и референтната вредност на јазичните знаци.

Доколку сака да оствари одредена цел, говорникот, значи, треба да води сметка за сите горни фактори.

Интеркомуникативна вредност поседуваат сите јазични и говорни средства: фонолошки, лексички и морфосинтаксички. Нивната вредност во француското општество е голема и разновидна така што тешко може да се замисли нејзино потполно опишување. Меѓутоа, може да се претпостави дека описите на одредени видови говорни интеркомуникации на поедини групи

говорители ќе дадат добри резултати за интеркомуникативните вредности на јазичните и на говорните средства употребени во тие говорни интеркомуникации.

**§ 125.** Што се однесува до описот на интеркомуникативните вредности на лексичките средства, него можеме да го најдеме делумно во речниците на францускиот јазик. Велиме "делумно" затоа што лексикографите, по природата на нештата, не прават анализи на говорните интеркомуникации а и не можат да ги сместат во еден речник сите податоци за лексичките единици. И покрај тоа, индикациите за интеркомуникативната вредност се мошне опширни, иако до поголем дел од тие индикации се дошло по пат на секојдневно набљудување а не преку емпириски истражувања.

Индикациите за интеркомуникативната вредност на лексичките единици, што се наоѓаат во речниците на францускиот јазик, се однесуваат на разни фактори на говорната ингеркомуникација. Така, на пример, ознаките за говорниот регистар се однесуваат на следните фактори: интерговорници, поле на остварување, говорна ситуација и вид на говорна интеркомуникација. Ознаките за регистар се горедолу исти во разните речници. Главно се повторуваат или вкрстуваат следните два модела:

1. "Lexis ги користи следните ознаки: "argotique" "populaire", "familier" и "littéraire".

2. Genouvrier, Désirât и Hordé употребуваат модел со пет регистри во нивниот речник *Nouveau distionnaire des synonymes*: "très familier", "familier", "courant", "soutenu" и "très soutenu".

Освен индикации за говорните регистри во речниците наоѓаме и други информации што можат да послужат за опишување на интеркомуникативната вредност на лексичките единици. Такви се следните ознаки: "régional", "dialectal", "vieux", "vieilli", "néologisme", "inusité", "moderne", "rare".

Темата на говорната интеркомуникација е главен фактор што го одредува доменот на употребата на зборот. Тие индикации во речениците се најбројни и се даваат редовно особено за техничките термини.

Од ништо помала важност за интеркомуникативната вредност на лексичките единици се и индикациите за нивната референтна вредност. Покрај ознаката "péjoratif", што веќе ја наспомнавме, референтната вредност се опишува индиректно и со помош на следните ознаки: "expressif" ("plus expressif": "↑" и "moins expressif": "↓"), "figuré", "par exagération", "par plaisanterie", "par ironie", "trivial" и "vulgaire".

**§ 126.** И покрај толку бројните и важни индикации за лексичките единици што се среќаваат во речниците, тие информации претставуваат само еден момент во описот на нивната интеркомуникативна вредност. Главниот

момент, т.е. знаењето на изворните говорници на францускиот јазик на ефектите на употребата на лексичките единици врз интерговорниците, не може да се најде во речниците.

Ако една лексема ја носи ознаката "populaire", можеме донекаде да си претпоставиме каков ќе биде ефектот од нејзината примена во формалните говорни интеркомуникации, меѓутоа она што не може да си го претставиме е ефектот на истата таа лексема врз интерговорникот кога ќе ја употреби оној говорник кој го употребува истиот регистар "populaire" како и интерговорникот.

Опис на интеркомуникативната вредност на поедини јазични и говорни елементи можеме да најдеме во два вида книги: од една страна, во оние книги што имаат цел да поучуваат во убаво и правилно зборување и пишување и, од друга страна, во книгите од убавата книжевност каде што писателите понекогаш ја анализираат или коментираат интеркомуникативната вредност на одредени лексички и говорни единици.

**§ 127.** Книгите од првиот вид содржат бројни проценки на интеркомуникативната вредност на разни јазични единици а особено се богати со упатствија за употреба на одредени говорни дејствија. Така, на пример, во книгата на Пјер Шанлен (Pierre Chanlaine) *Apprenez à parler* ги сретнуваме, меѓу останатото, и следните совети што важат за високите слоеви на француското општество:

"Vous pourrez toujours, dans une réunion, *complimenter* un collègue qui vient de recervoir une distinction" (62 стр.)

"On ne conquiert les femmes qu'avec de la patience et on ne leur *fait de déclaration* que, quand, par leur attitude et par leurs regards, on a acquis la certitude que cette déclaration sera bien accueillie" (99 стр.)

"On peut, devant le buffet, rencontrer des personnes amies qui vous *présentent à* des inconnus. (...) Serrez cette main, mais, surtout, n'allez pas dire: — Enchanté de faire votre connaissance. C'est du style d'épicier de province. C'est vulgaire et c'est sot" (84-85 стр.)

"*Appelez* votre médecin ‚docteur'. C'est un usage stupide. Mais c'est un usage" (76 стр.)

"Je viens d'écrire subordonné. *Utilisez* en effet ce terme et non celui d'inférieur, qui a un caractère blessant. On n'aime pas être inférieur"(52 стр.).

**§ 128.** Книгите од вториот вид содржат убави забелешки за интеркомуникативната вредност за одредени јазични и говорни единици. Книгата на Пјер Данинос *Le jacassin* обилува со вдахновени забелешки. На едно поглавје од својата книга Данинос му дал наслов *Si l'on vous dit . . . n'y croyez pas.* Трите

точки од цитираниот наслов Данинос ги пополнил со разни искази коишто, според авторот, носат спротивно значење од она што го презентираат. Ќе наведеме дел од тие искази што содржат метаглаголски релации:

"Lion de moi l'idée de vous *contredire,* mais . . ."

"Je vais vous *parler franchement...*"

"Je *plaiderai* pour vous comme pour moi!"

"Sans vouloir me *vanter,* je crois bien être le premier à avoir dit..."

"Ce que je vous en *dis*, bien sûr, c'est pour votre bien... Personnellement je m'en f..."

"Mon collègue vous *a dit,* beaucoup mieux que je ne l'aurais fait moi-même..."

"À sa place, j'enverrais tout promener — et ça ne serait pas long, je vous le *promets!"*

"Je vous *dirais* bien de venir dîner. . . mais nous ne sommes pas encore installés."

"Je n'ai eu qu'un mot à *dire* ... Ça les a arrêtés net"

"Quand je *parle* de l'incroyable naïveté des gens, je *parle* des gens en général… pas de vous, bien sûr!"

"Je ne *dis* pas ça pour diminuer votre mérite, notez, mais . . ."

"Croyez bien que si nous vous *demandons* votre démission, c'est avant tout dans votre propre intérêt."

"Je n'ai pas de conseil à vous *donner*, mais à votre place...".

**§ 129.** За опишување на интеркомуникативната вредност на метаглаголските релации можеме да добиеме информации и од самата метаговорна активност на изворните говорници на францускиот јазик. Ставовите на говорителите за интеркомуникативната вредност не мораат да бидат секогаш одраз на реалната вредност на тие релации во нивниот сопствен говор но, во секој случај, тие ќе претставуваат автентичен израз на општественото прекршување на интеркомуника- тивната вредност на метаглаголските релации.

Со цел да утврдиме кои елементи влијаат врз интеркомуникативната вредност на одредени метаглаголски релации, направивме една мала анкета со два изворни говорника на францускиот јазик — обата интелектуалци, од различен пол и родени во различни места во Франција. Ставовите на двајцата говорители понекогаш се совпаѓаа, а понекогаш се разидуваа. Ке наведеме некои нивни проценки:

*DÉBAGOLER:*

М(аж): "C'est un peu vieillot. Les gens de la génération de mes parents, dans un contexte familier, avec un enfant, ils emploieront *débagoler*, mais les gens de ma génération ne l'emploieront pas."

Ж(ена): "J'ai jamais entendu ce verbe."

*DÉGOISER*:

М: "C'est un verbe que je n'emploie pas. Il a un sens péjoratif envers l'agent de l'action. Si tu dis à quelqu'un: 'Arrête de dégoiser' c'est une forme d'injure. J'ai plus souvent entendu 'débagoler' que 'dégoiser': il a un peu vieilli."

Ж: "Moi, je connais 'dégoiser' et pas 'débagoler'. 'Dégoiser' semble en effet assez rare, archaïque."

*GALÉJER:*

М: "C'est 'exagérer', c'est gentil. On remploie dans tous les milieux. Sa popularité date d'avant guerre - cf. Pagnol)

Ж**:** "Je ne dirais pas cela, puisque je ne l'ai pas entendu employer à Paris où j'ai vécu."

*CHARRIER:*

М: "C'est pas péjoratif. Ce n'est plus actuel et je crois que c'est de ma génération."

Ж: "Je ne l'emploie pas. Les garçons, mes frères, l'employaient beaucoup entre eux."

*ATTIGER:*

М: "Ça me semble moins employé que 'charrier' et donc plus fort. Bon, quand moi, par exemple, j'étais au lycée, on employait beaucoup plus souvent 'charrier' qu"attiger'. Si tu dis à quelql'un: 'Tu charries' c'est pas forcément une insulte, ça veut dire: 'Je suis pas dupe, mais tu peux continuer' et si tu dis à quelqu' un: 'Tu attiges' ça veut dire: 'Bon, tu exagères, tu arrêtes!'"

Ж: "C'est encore un verbe que j'ignore."

*BRAILLER:*

М: "Dans 'brailler' il y a une distance sociale. Quand je dis de quelqu'un qu'il braille, ça veut pas simplement dire qu'il crie: je veux dire qu'il crie et qu'il est vulgaire".

Ж: "En effet, 'brailler' est péjoratif et discordant, râpeux."

Горните ставови ја илустрираат можноста ваквите истражувања да се употребат за утврдување на интеркомуникативната вредност. Се разбира, ставовите на изворните говорници можат да бидат само почетна етапа, ориентир во понагамошните истражувања на конкретните говорни интеркомуникации.

# ЗАКЛУЧОК

Секој научен труд претставува истражување кое поставува хипотези за одредена проблематика и настојува да ги докаже. Меѓутоа, трудот е истовремено и краен производ или само еден од можните записи на едно подлабоко, подолго и многу побогато истражување коешто се одвива во мислите и во психата на поединецот и коешто обично не се запишува. Записот и проживеаното истражување се вкрстуваат токму во заклучокот како структурална единица на научниот труд.

За да напише заклучок, авторот мора по секоја реченица од трудот да го "врати филмот" на проживеаното истражување. Единствено преку споредување на тие два простора може и да се зборува за тоа што се направило и што треба во иднина да се направи.

Целта, што си ја поставивме, беше да направиме анализа на метаговорните глаголи во францускиот јазик: нивната синтакса и семантика. Патот што го избравме во нашиот труд за остварување на таа цел го поделивме во две етапи: првиот дел претставува одредување и омеѓување на семантичкото поле на метаговорни глаголи, додека вториот дел претставува анализа на тоа поле.

Најпрвин беше неопходно да се дефинира самиот поим на метаговорни глаголи. Клучен поим за одредување на тоа поле е поимот на метаговор како основен елемент на самиот термин *метаговорни глаголи*. Во меѓувреме, тргнувајќи од дефиницијата на поимот **метаговор** и на нему блискиот поим **метајазик**, дадовме преглед на развојот на сфаќањата на тие поими во лингвистиката. Тој развој го поделивме во три етапи и во секоја од нив ги изнесовме мислењата на оние лингвисти кои расправале за проблематиката на метаговорот и на метајазикот.

За да дојдеме до дефиницијата на поимите **метаговор** и **метајазик**, моравме да тргнеме од дефиницијата на поимите **говор** и **јазик**. Говорот го дефиниравме како посебен вид на човечко значенско однесување кое, употребувајќи го јазикот низ говорната активност, произведува говорни единици. Оттаму и следи и нашата дефиниција на метаговорот: сѐ она што во јазикот или во говорот го означува самиот говор.

Ако јазикот претставува посебен вид семиотички систем кој му овозможува на говорот да ги обавува своите функции, тогаш метајазикот претставува сѐ она што во јазикот или во говорот го означува самиот јазик. Доколку од поимот метаговор го иземеме поимот метајазик, тогаш дефиницијата на првиот поим ќе се ограничи на сѐ она што во јазикот или во говорот ја означува говорната активност која произведува говорни единици.

Потесната дефиниција на метаговорот нѝ овозможи да го одредиме и омеѓиме семантичкото поле на метаговорни глаголи: метаговорни глаголи се сите оние глаголи што ја означуваат усната говорна активност која произведува говорни единици. Врз основа на оваа дефиниција ги подведовме под заеднички именител *метаговорни глаголи* двете досега посебно проучувани групи глаголи: *verba dicendi* и перформативните глаголи.

Секое семантичко поле претставува целина што е составена од елементи меѓу кои постојат одредени односи. Целината и елементите ги добивме на тој начин што, од речниците на современиот француски јазик, ги ексцерпиравме оние глаголи и глаголски изрази кои ја означуваат говорната активност. Списокот што го даваме во прилогот на трудот содржи околу 950 француски метаглаголи и метаглаголски изрази од разни регистри на францускиот јазик. Тој список не е потполн и тој може да се дополнува со нови метаглаголи. Имено, во списокот го нема она што ние го исклучуваме како ни она што веруваме дека постои а кое засега не го знаеме.

Во списокот не внесовме доста неутрални глаголи кои можат да имаат метаговорно значење. Така, изостанаа фазните глаголи (пр. *commencer, se mettre à*, *terminer* и др.) како и некои други неутрални глаголи (пр. *éclairer, examiner, produire* и др.).

Од списокот ги изоставивме и оние метаглаголски изрази што се составени од потпорни глаголи (терминот е превод на Гросовиот термин *verbes de support*) и метаговорни именки и кои имаат пандан во метаговорен глагол со истата коренска морфема (пр. *faire des compliments*, *donner un ordre* итн.).

Да се проучува односот меѓу елементите на едно семантичко поле значи да се проучуваат односите меѓу самите референти што се означени со тие елементи. За разлика од референтите на именските семантички полиња, референтите на глаголските семантички полиња главно помалку се проучувани а оттаму и недоволно структурирани. Тоа се однесува и на доменот на усната говорна активност врз чие структурирање се зафативме во втората глава од првиот дел.

Структурацијата на доменот на говорната активност изискуваше воведување на нови поими или повторно дефинирање на постојните термини. Се надеваме дека системот од поими што го постулиравме како состав на структурата на говорната активност одговара на објективната стварност, односно на имплицитното значење за тој систем коешто се манифестира во говорот на изворните говорници.

Тоа што инсистираме врз структурирање на референтите значи дека **ние ги подржуваме оние лингвисти кои сметаат дека семантиката треба да биде референцијална. Со тоа сакаме да кажеме дека значењето на јазичните и на говорните единици не може да биде структурирано сѐ додека**

**тоа не бидат самите референти на тие единици заедно со нивните особини.**

Врз основа на анализата на говорната активност како референт на значењето на метаговорните глаголи пристапивме кон разработување на нивните синтаксички и семантички признаци.

Синтаксичката анализа треба да ѝ овозможи да видиме со кои говорни модели се означуваат говорните процеси или, со други зборови, кои елементи ги изразуваат воочените односи меѓу референтите на говорните процеси.

На сите модели во коишто финитните глаголи врзуваат за себе или подразбираат и други елементи, заедничко им е тоа што означуваат одредени појави од внатрешната или надворешната стварност. Тие појави се изразуваат во говорните модели со помош на дискретни единици кои стапуваат во одредени меѓусебни односи. Токму поради тоа тие модели ги нарекуваме *глаголски релации*. Во анализата на метаглаголските релации тргнуваме од гледиштето на општост на односите што се изразуваат во тие релации.

Најнапред ги проучивме оние елементи што се заеднички за сите глаголски релации кои означуваат човечки интерактивности. Тоа се: агенс, интерагенс и коагенс. Потоа претставивме еден поспецифичен елемент којшто се сретнува, освен во метаглаголските релации, и во оние глаголски релации кои означуваат психички процеси. Тој елемент ја означува содржината на говорниот процес и нему му го дадовме називот *диктум*.

Проучувајќи ги елементите на метаглаголските релации, дојдовме до заклучок дека **синтаксичките модели не можат адекватно да ги претстават и разграничат разните значенски подгрупи на метаглаголи. Имено, семантичките признаци и врз нив заснованите групи метаглаголи се далеку помногубројни од синтаксичките модели кои ги претставуваат. Така, синтаксичките признаци соодвествуваат, и тоа само донекаде, единствено на главните видови на говорни процеси.** Од три класификаторни признаци едниот е негативен, а два се позитивни: 1. отсуството на интерагенс и на коагенс може, но не мора секогаш да биде дистинктивно за метаглаголските релации кои означуваат говорни операции 2. присуството на интерагенс е дистинктивен признак за метаглаголските релации кои означуваат говорни дејствија и 3. присуството на коагенс е диференцијално за метаглаголските релации кои означуваат говорни интеркомуникации.

Синтаксичката анализа ѝ покажа иста така дека, при секоја анализа на метаглаголските релации, треба да се има на ум дека постојат две рамништа: 1. рамниште на елементите на метаглаголската релација и 2. рамниште на учесниците на говорната интеркомуникација коишто ја употребуваат дадената метаглаголска релација. Овие две рамништа се поклопуваат единствено

кај перформативните глаголски релации, каде што еден ист синтаксички модел ги изразува истовремено обете рамништа.

Сематничката анализа треба да нѝ открие каква е содржината на значењето што се реализира во метаглаголските релации. Семантичката анализа на метаглаголските релации ја спроведовме на две рамништа: 1. рамниште на денотативното и 2. рамниште на вредносното значење. Овие рамништа се однесуваат на метаговорното значење на глаголските лексеми, а не и на нивното етимонско значење кое, се разбира, не ни можеше да најде место во нашиот труд.

Ако денотативното значење на метаглаголските релации претставува множество од признаци на говорните процеси врз основа на кои тие говорни процеси можат да се именуваат со дадените метаглаголски релации, тогаш треба да се истражи кои се тие признаци и каква е нивната дистрибуција во значењата на метаглаголите.

За анализирање на денотативното значење постулиравме четири групи признаци: 1. содржина на говорниот процес 2. учесници на говорниот процес 3. поле на остварување на говорниот процес и 4. вид на говорниот процес. Во секоја од горните групи признаци одредивме повеќе категории и поткатегории коишто ги специфицираат дадените признаци.

Сите метаглаголи во метаглаголските релации содржат по некоја сема од горните четири групи признаци. **Меѓутоа, сите семантички признаци не се подеднакво важни за значењето на метаглаголите. Според тој критериум сите признаци ги поделивме на *диференцијални* и *дескриптивни*.** Имено, кај секое метаговорно значење постои главно еден признак кој претставува *differentia specifica* на неговата дефиниција. Тоі признак е диференцијален за даденото значење. Останатите признаци се неопходни за опишување на целосното значење на метаглаголската релација. Тие признаци се дескриптивни за даденото метаговорно значење.

Што се однесува до дистрибуцијата на денотативните признаци, ние во нашиот труд го назначивме само диференцијалното значење на поголемиот дел француски метаглаголи.

Додека мислата на говорниот акт го оформува денотативното значење, дотогаш односот, интеродносот и целта на говорниот акт го создаваат и реализираат вредносното значење.

**За разлика од денотативните признаци, признаците на вредносното значење се општојазични и општоговорни, што значи дека исти категории на вредносни признаци се манифестираат во различни семантички полиња.**

За анализата на вредносното значење на метаглаголските релации постулиравме две групи признаци: 1. референтна и 2. интеркомуникативна вредност.

Доколку референтната вредност на метаглаголските релации претставува збир од истородни односи на говорителите на едно општество кон референтите на тие релации: (говорните процеси), тогаш таа може да се манифестира во три категории: 1 позитивна 2. неодредена и 3. негативна референтна вредност. Секоја од овие категории претставува предикација врз денотативното значење на метаглаголските релации.

Анализирајќи ги ознаките во речниците на францускиот јазик, дојдовме до заклучок дека тие речници не даваат податоци за референтната вредност (освен некои ознаки што се применуваат доста ретко, како што е, на пример, ознаката "péjoratif", којашто е применета на десетина метаглаголи).

Референтната вредност, заедно со уште некои други фактори, игра голема улога во вообличувањето на интеркомуникативната вредност на метаглаголските релации. Интеркомуникативната вредност ја дефиниравме на следниот начин: тоа е она значење што говорниците им го придаваат на метаглаголските релации за да ги остварат своите цели кај интерговорникот.

Интеркомуникативната вредност е многу богата и разновидна така што нејзиното проучување е навистина тешко, а тоа важи особено за претставувањето на резултатите од тие проучувања. Комплетни податоци за интеркомуникативната вредност не можат никаде да се најдат собрани на едно место. Единствен прав пат што води кон тие информации претставува проучувањето на конкретни говорни интеркомуникации.

Во меѓувреме, дадовме преглед на четири извори во коишто можат да се најдат делумни записи за интеркомуникативната вредност: 1. речници на францускиот јазик 2. книги за култура на говорот (усниот и писмениот) 3. белетристички книги и 4. ставови на изворните говорници.

Истражувањето на вредносното значење, кај многу автори, е резервирано за такви дисциплини какви што се: социолингвистиката, етнолингвистиката, психо-лингвистиката, прагматиката, стилистиката, книжевната семиотика и др. **Воведувајќи го вредносното значење во семантичките признаци ние им се придружуваме на оние автори кои пледираат за една интегрална семантика која ќе ги проучува разните рамништа од значењето на јазичните и на говорните единици во разните видови на говорна интра- и интеркомуникација.**

## LES VERBES MÉTALANGAGIERS EN FRANÇAIS

(Résumé )

L'étude consacrée aux verbes métalangagiers en français comprend deux parties. La première partie porte sur les problèmes théoriques liés à la détermination et à la constitution du champ sémantique des verbes métalangagiers.

L'étude commence par un apperçu du développement théorique des notions de métalangue et de métalangage. A partir d'une définition préalable de ces deux notions, on est passé à la reconstruction du contenu théorique du terme de métalangage employé chez différents linguistes (L. Hjelmslev, Z. Harris, R. Jakobson, G. Leech, J. Rey-Debove).

Dans le champ sémantique des verbes métalangagiers entrent tous les verbes qui désignent l'activité langagière qui produit le discours. Ainsi la notion de verbes métalangagiers a permis le rapprochement et le regroupement de différents termes et notions linguistiques: verbes de parole, *verba dicendi*, verbes énonciatifs, verbes de communication et verbes performatifs.

L'intercommunication verbale en tant que signifié des verbes métalangagiers représente le thème du deuxième chapitre. On définit d'abord la notion de communication comme une chaîne de trois phénomènes: la réalité perçue sous impulsions extérieures ou intérieures fait naître une réalité comprise à laquelle le sujet parlant réagit par une réalité réfléchie (la réplique). Le processus de communication, comme nous l'entendons, ne nécessite donc pas le contact entre deux personnes. Si la réalité réfléchie trouve sa réalisation dans le langage on peut parler de communication verbale. La réplique peut restée intériorisée dans le cerveau du sujet parlant ou recevoir une forme extériorisée. Dans le cas où la réplique extériorisée reste pour le sujet parlant on peut parler de l'intracommunication verbale. Si, par contre, le sujet parlant adresse sa réplique extériorisée vers un auditeur ou un interlocuteur on se trouve devant une intercommunication verbale. Sur la base du rôle de l'nterlocuteur dans l'intercommunication verbale on envisage trois sortes d'intercommunication verbale: 1. l'intercommunication verbale passive 2. l'intercommunication verbale active et 3. l'interaction verbale. L'interaction verbale se réalise dans des actions et des réactions verbales. L'action verbale est constituée d'au moins un acte de langage, qui représente l'unité de base de chaque événement langagier.

Pour la constitution du sens de tout acte de langage sont postulés quatre couches ou éléments sémantiques: 1. pensée 2. attitude du locuteur envers la pensée 3. interattitude ou attitude du locuteur envers l'interlocuteur et 4. but de l'acte de langage.

Le discours qui se réalise dans l'intercommunication verbale est réglé par différents facteurs dont 16 sont énumérés dans la présente étude. Les couches sémantiques des actes de langage ainsi que certains facteurs de l'intercommunication verbale pris en compte vont jouer un rôle primordial dans la deuxième partie de l'étude qui s'occupe de l'analyse syntaxique et sémantique des verbes métalangagiers.

Quatre catégories ou éléments syntaxiques sont postulés pour l'analyse syntaxique des verbes métalangagiers: agent, interagent, coagent et dictum. Toutes ces catégories syntaxiques sont étudiées au niveau des relations prédicatives, à travers toutes les réalisations concrètes de ces catégories sur l'axe syntagmatique.

Bien qu'elles soient variées, ces catégories syntaxiques ne peuvent pas exprimer les classes sémantiques qui, de par leur nature, exigent un nombre plus grand de traits que les classifications syntaxiques.

Les traits sémantiques soit étudiés au niveau du sens dénotatif et des valeurs apprécatives.

Pour l'analyse du sens dénotatif des verbes métalangagiers, on propose quatre catégories de traits: 1. contenu de l'événement langagier 2. participants à l'événement langagier 3. champ de réalisation de l'événement langagier 4. sortes d'événements langagiers. Toutes ces catégories de traits sont indispensables pour la description complète du sens dénotatif. Pourtant, le plus souvent, ce ne sont que quelques traits d'une ou de deux catégories qui représentent la *differentia specifica,* pour la définition du sens des verbes métalangagiers.

En plus du sens dénotatif, les verbes métalangagiers possèdent des traits appréciatifs. Deux catégories de valeurs sont proposées: la valeur référentielle et la valeur intercommunicative. La valeur référentielle des mots représente la somme des attitudes des sujets parlants envers les référents des mots (des unités linguistiques). Cette valeur peut prendre quatre formes: valeur positive, négative, indeterminée et neutre. La valeur intercommunicative des mots représente la somme des valeurs que les sujets parlants entendent attribuer aux mots (aux unités linguistiques) quand ils veulent produire certains effets chez les interlocuteurs. La valeur intercommunication est en raison directe de la valeur référentielle des unités linguistiques.

Les traits appréciatifs sont, à la différence des traits dénotatifs, communs, c'-à-d. applicables à tous les domaines de la langue et du discours.

À la fin de l'étude on donne une liste de 989 verbes et locutions verbales métalangiers de la langue française.

## ПРИЛОГ

## СПИСОК НА МЕТАГОВОРНИТЕ ГЛАГОЛИ И ГЛАГОЛСКИ ИЗРАЗИ ВО ФРАНЦУСКИОТ ЈАЗИК

N.B. Глаголски форми предадени со курзивни букви не градат метаглаголски релации и тие се дадени единствено како индикација за нивното место во азбучниот ред.

**Abjurer**
Aborder un sujet
Aboyer
Accentuer
Acclamer
Accomoder qn de toutes pièces
Accuser
  accuser ses péchés
Adjectiviser
Adjurer
Admonester
Adresser
  s'adresser
Adverbialiser
Affaler(s')
Affirmer
Ajouter
Allégoriser
Alléguer
*Aller*
  ne pas y aller avec le dos de la cuiller
  ne pas y aller par quatre chemins
  aller au cri
Allonger(s')
  allonger la sauce
  allonger les oreilles
Analyser
Anathématiser
Anecdotiser
Angliciser
Annoncer
  annoncer la couleur
Apostropher
Appeler
  en appeler à
  appeler au secours
  en appeler de
  appeler l'attention de qn sur
  appeler un chat un chat
  se faire appeler Jules (Arthur)
Appuyer sur la chanterelle
Arabiser
Archaïser
Argotiser
Arguer
Argumenter
Articuler
Aspirer
Assibiler
Assourdir
Assurer
Attaquer
  s'attaquer à
Attester
Attiger (la cabane)
Avaler
Avancer
Aventurer une explication
*Avoir*
  avoir des mots (une prise de bec etc.) avec
  avoir la bouche pleine de, en avoir pleine la bouche

avoir la langue bien pendue (affilée)
avoir la langue trop longue
avoir le mot pour rire
avoir une langue de vipère
avoir qch sur le bout de la langue
avoir vidé son carquois
Avouer

**Babiller**
Badiner
Bafouiller
Bagouler
*Bailler*
la bailler belle
Baisser la voix
Balancer
balancer la cavalerie
Balbutier
Baragouiner
Baratiner
Batifoler
*Battre*
battre en brèche
battre la breloque
battre la campagne
battre le rappel auprès de
battre les buissons
Bavarder
Bavasser
Baver
Bêcher
Bégayer
Bêler
Bénir
Berluer
Bêtifier
Beugler
Bigophoner
Biner
Bisser
Blablater
Blaguer
Blâmer
Blasphémer
Bléser
Bonimenter
Bonir
la bonir belle
*Boucler*
la boucler
*Bouffer*
se bouffer le nez
Bouffoner
Bougonner
Bouler
Brailler
Braire
Bramer
Brancher la conversation sur
Brandir
Bredouiller
Briser
Brocarder
Broder
Brosser un tableau

**Cadencer**
Cafarder
Cafouiller
Cafter
Cailleter
Calomnier
Cancaner
Caqueter
Caractériser
Caricaturer
Carillonner
carillonner une nouvelle
*Casser*
casser le morceau
casser le morceau à
casser du sucre sur (le dos de)
Catéchiser
Causer

Célébrer
Certifier
Chamailler (se)
Chambrer
Changer de disque
Chanter
chanter les luoanges de
chanter pouilles à
chanter Ramona
chanter toujours la même chanson
chanter victoire
Chapitrer
Chariboter
Charrier
charrier dans les bégonias
*Chercher*
chercher la petite bête
chercher des poux (des crosses, des histoires, chicane, querelle) à
chercher ses mots
Cherrer
Chevroter
Chialer
Chicaner
Chicoter
Chigner
Chiner
Chinoiser
Chipoter
Chiquer
Chuchoter
Chuinter
Chuter
Citer
Clabauder
Claironner
Clamer
Classifier
Combler qn d'éloges
Commander
Commenter
Commérer
Communiquer
Comparer
Complimenter
*Comprendre*
faire comprendre ce que parler veut dire
Compter
compter ses mots
Conclure
Condenser
Conférer
Confesser
se confesser
Confier
confier qch à qn sous le sceau de la confession
Confirmer
Congratuler
Conjuguer
Conjurer
Conseiller
Conter
conter des balivernes
conter fleurette à
conter par le menu
Contester
Contredire
Contrer
Controverser
Converser
Convier
Convoquer
Coqueter
Corner
Corriger
Couper
se couper
Cracher
Crâner
Craquer

Criailler
Crier
   crier à tue-tête (à plein gosier, comme un sourd: un putois, un perdu etc.)
   crier au charron
   crier au scandale (à la trahison, au meurtre etc.)
   crier casse-cou (gare)
   crier comme un aveugle qui a perdu son bâton
   crier famine (la faim, misère)
   crier famine sur un tas de blé
   crier grâce
   crier miracle (merveille)
   crier sur les toits (à son de trompe)
Criticailler
Critiquer
Croasser
Croiser le fer avec
Croquer
Cuisiner

**Darder** des sarcasmes (des traits piquants)
Dauber
Débagoler
Déballer
   déballer ses outils
   déballer son savoir
Débattre
Débiner
   débiner le truc
Débiter
Déblatérer
Débloquer
Déborder son sujet
Déboutonner (se)
Décharger (épancher) sa bile
   décharger sa conscience
   décharger son coeur
Déclamer
Déclarer
Décliner
   décliner ses titres
Décocher
Décomposer
Déconner
Déconseiller
Décortiquer
Décrier
Décrire
Déculotter (se)
Dédire (se)
Dédramatiser
Défendre
   se défendre
Défier
Définir
Dégoiser
Dégréner
Dégueuler
Délibérer
Délirer
Demander
   demander des comptes
   demander des dommages-intérêts
   demander en grâce
   demander pardon
   demander raison
Démembrer
Déménager
Démentir
Dénier
Dénigrer
Dénombrer
Dénoncer
Dérailler
Déraisonner
Dériver
Descendre en flammes
*Desserer*
   ne pas desserer les dents
Détacher

Détailler
Dévider
dévider son écheveau
dévider le jar(s)
Dévoiler
dévoiler ses batteries
Dialoguer
Dicter
Digresser
Diphtonguer
Dire
avoir beau dire
dire à qui veut l'entendre
dire au revoir (bonjour)
se dire
se dire des aménités
en dire de belles (de toutes les couleurs) sur
dire des vacheries
dire des vérités premières
dire de vive voix
le dire en bon français (en toutes lettres)
dire du bien (du mal) de
dire halte
dire le fin mot
dire le mot et la chose
ne dire mot
dire pis que pendre
dire sa façon de penser (son fait, ses quatre vérités) à
dire son mot
dire tantôt blanc tantôt noir
dire tout ce qu'on a sur la conscience
dire un mot (un petit mot)
Discourir
Discutailler
Discuter
discuter le bout de gras
Disputer
disputer sur la a pointe d'une aiguille se disputer
Disséquer
Disserter
Divaguer
Dogmatiser
*Donner*
donner de l'eau bénite de cour
donner des coups d'épée dans l'eau
donner des coups d'épingle
donner des noms d'oiseaux à
donner le bonjour (bonsoir)
donner la parole à
donner sa bénédiction à
donner sa parole d'honneur
en donner sa tête à couper
donner un coup de patte
donner une entorse à la vérité
donner rendez-vous à
en donner à garder à
Doucher
Dramatiser
*Dresser*
se dresser sur ses ergots

**Échanger**
*Écharper*
se faire écharper par
Écorcher une langue
Écrier (s')
Effleurer un sujet
Élever qn jusqu'au ciel
élever la voix
Élider
Émailler ses propos de
Emboucher la trompette
Émettre
Enchaîner
Enfoncer des portes ouvertes
Enfourcher son dada
Engager une conversation

Engueuler
s'engueuler
engueuler qn comme du poisson pourri
Enguirlander
Enjoindre
Énoncer
Enquérir (s')
En remontrer à
Entamer une discussion
Entrer en matière
entrer en pourparlers avec
Entretenir
s'entretenir
Énumérer
*Envoyer*
envoyer au diable (à tous les diables, sur les rosés, paître, promener)
ne pas envoyer dire à
Épancher (s')
Épeler
Épiloguer
Ergoter
Eructer
Espagnoliser
Estropier
Etre au bout de son latin
être plein de verve
être sur son beau dire
Évoquer
Exagérer
Exclamer (s')
Excuser (s')
Exemplifier
Exiger
Expliciter
Expliquer
s'expliquer
Exposer
Exprimer
s'exprimer
**Faire**
faire amende honorable
faire bravo
faire bruit de
faire de la casuistique
faire chanter
faire chorus
faire de la graisse
faire de l'esprit
faire des gorges chaudes de
faire des messes basses
faire des misères
faire du flan
faire grief de qch à
faire du jardin
faire du raffut (du Rébeca, du ramdam, du pétard, du barouf)
faire des remarques (une observation, des remontrances) à
faire l'apologie (l'éloge, le panégirique) de
faire la grosse voix
faire le bilan de
faire le black-out sur
faire le marc de café (le grand jeu, la boule de cristal)
faire le rodomont
se faire leurs adieux
faire part de
faire parade de
faire profession de
faire ses doléances à
faire ses réserves sur
faire son autocritique
faire son mea-culpa
faire son numéro
faire un compte rendu
faire un dessin
faire un jeu de mots
faire un lapsus (une faute, un cuir, un pataquès)
faire une allusion
faire un topo (un pallas)
faire une comission

faire une tirade sur
se faire l'avocat de
Fanfaronner
Féliciter
Fendre un cheveu en quatre
*Fermer*
la fermer
fermer la bouche (sa boîte)
Flatter
Forcer la note
Formuler
*Fourcher*
la langue lui (me, te) a fourché
*Foutre*
se foutre à table
Franciser
Frotter les oreilles à
Fulminer
Fustiger

**Gager**
Galéjer
Garantir
Garder le silence
Gasconner
Gausser (se)
Gazouiller
Geindre
Gémir
Généraliser
Germaniser
Glapir
Glisser
glisser dans les feuilles
Gloser
Goguenarder
Gonfler
Gouailler
Gourmander
Grailler
Graillonner
Grasseyer
Gratter où ça le démange
Gréciser
Griller
Grogner
Grognasser
Grognonner
Grommeler
Gronder
Groumer
Gueuler

**Haranguer**

Hébraïser
Héler
Heurter de front
Houspiller
Huer
Hurler
hurler avec les loups

**Imiter**
Implorer
Incendier
Indiquer
Infirmer
Injurier
*Inscrire*
s'inscrire en faux contre
Insinuer
Insister
*Installer*
en installer
Interdire
Interpeller
Interroger
Interviewer
Intimer
Invectiver
Inviter
Invoquer
Ironiser
Italianiser

**Jaboter**

Jacasser
Jacter
Jargonner
Jaser
jaser comme une pie borgne
Jaspiner
Jeter
jeter à la tête (au nez) de
jeter de l'huile sur le feu
jeter feu et flamme contre
jeter des fleurs
jeter des pierres dans le jardin de
jeter la pierre à
jeter (pousser) les hauts cris
*Jouer*
jouer son va-tout
jouer sur les mots
Jurer
jurer comme un charretier
jurer ses grands dieux (le ciel)
Justifier
se justifier

***Lâcher***
lâcher le paquet
lâcher les écluses
Laisser
laisser dormir
laisser échapper
Laïusser
Lamenter (se)
Lancer
lancer des pointes à
lancer la flèche du Parthe
lancer un appel
Larmoyer
Latiniser
Laver la tête à
laver la cornette à
Lécher (cirer) les bottes de
(lécher les pieds, le cul de)
Lever un lièvre
Ligoter
Lire
Livrer
Louanger
Louer

**Mâcher**
ne pas mâcher ses mots
Mâchonner
Madrigaliser
Magnifier
Maintenir
Mander
Manger
manger le morceau
manger son blé en herbe
Marchander
Marivauder
Marmonner
Marmotter
Maronner
Marteler
Masculiniser
Maudire
Maugréer
Médire
Menacer
Mendier
Mentionner
Mentir
Métaphoriser
Mettre
mettre à nu
se mettre à table
mettre à toutes sauces
mettre au défi
mettre en boîte
mettre en question
mettre les pieds dans le plat
mettre les points sur les "i"
mettre une sourdine à
mettre sur le tapis
Moduler

Monologuer
Monter une garde à
Moquer
  se moquer
Moraliser
*Mordre*
  se mordre la langue
Morigéner
Moucharder
Moucher
Moufter
Mouiller
Mousser
  faire mousser
Murmurer

**Narrer**
Nasaliser
Nasiller
Négocier
Néologiser
Nier
Nominaliser
Nommer

**Objecter**
Objurguer
Offrir
  offrir ses condoléances à
Opiner
Opposer à qn une fin de non recevoir
Ordonner
Ôter la paille de l'oeil de
*Ouvrir*
  s'ouvrir
  ouvrir la bouche
  ouvrir un avis
Ovationner

**Palabrer**
Palataliser
Papoter
Paraphraser
Parier
  parier à cent contre un
Parlementer
Parler
  en parler à son aise
  ne parler que par pointes
  se parler
  parler à bâtons rompus
  parler à coeur ouvert (cœur à coeur)
  parler à la cantonade
  parler à mots couverts
  parler Auvergnat (Yiddish, Javanais)
  parler chapeau bas
  parler chiffons
  parler chrétien (-nement)
  parler clair
  parler crûment
  parler d'abondance
  parler dans le tuyau de l'oreille
  parler de choses et d'autres
  parler de corde dans la maison d'un pendu
  parler d'or
  parler en aveugle
  parler en l'air
  parler "ex professo" ("ex cathedra")
  parler français
  parler français comme une vache espagnole
  parler grassement
  parler haut
  parler par aphorismes (par paraboles, par sentences)
  parler petit nègre
  parler pour parler (pour ne rien dire)
  parler pour la galerie
Parloter
*Passer*

passer au bleu
passer au crible
passer condamnation
passer comme chat sur braise
passer de la pommade
passer la brosse à reluire
passer sous le silence
passer un savon (un suif, un champoing)
Passiver
Patoiser
Payer de mots
Pécufier
*Perdre*
perdre sa salive
se perdre dans les nuages
Périphraser
Pérorer
Persifler
Peser ses mots
Pester
Philosopher
Phraser
Piailler
Pinailler
Piper
ne pas piper mot
Piquer (se)
Plaider
plaider le faux pour savoir le vrai
plaider le pour et le contre
Plaindre (se)
se plaindre que la mariée est trop belle
Plaisanter
Pleurer
Pleurnicher
Pointiller
Polémiquer
Polissonner
Politiquer
Pontifier
*Porter*
porter aux nues (au pinacle)
porter (pousser) une botte à
*Poser*
poser une question (une colle)
Posticher
Postposer
Potiner
Pousser
pousser les hauts cris
Prêcher
prêcher dans le désert
prêcher pour sa paroisse
Préciser
Préconiser
Prédire
Préfixer
*Prendre*
s'en prendre à
se prendre aux cheveux
se prendre de querelle
le prendre (de) haut avec
prendre fait et cause pour
prendre langue avec
prendre la parole
prendre qn à partie
Prescrire
Présenter
se présenter
présenter un tableau poussé au noir
Prétendre
Prêter serment
Prétexter
Prévenir
Prier
Proclamer
Proférer
Professer
Promettre
promettre monts et merveilles
promettre plus de beurre que de pain
Prôner

Prononcer
se prononcer
pronocer une allocution (un speech, etc.)
Prophétiser
Proposer
Prosodier
Protester
Psalmodier
Publier à son de trompe

**Qualifier**
Quémander
Quereller
se quereller
Questionner

**Rabâcher**
Rabrouer
Raconter
raconter des billevesées
en raconter des vertes et des pas mûres
en raconter une bien bonne
raconter par le menu
Radoter
Ragoter
Railler
Raisonner
Râler
*Ramasser*
se faire ramasser
Ramener sa fraise (la ramener)
Ramoner
Rappeler
Rapporter
Ratiociner
Réaffirmer
Récapituler
Réciter
Réclamer
réclamer à cor et à cri
se réclamer de
Recommander
Récrier (se)
Récriminer
Redire
Réfuter
Relater
Relativiser
Relever
Rembarrer
*Remettre*
en remettre
Remercier
Remonter au déluge
Remuer (troubler) les cendres (la cendre) de
Renauder
*Rendre*
rendre compte de
rendre raison de
Rengainer son compliment
Rentrer dans sa coquille
Renvoyer la balle à
Répandre
se répandre en reproches (éloges, etc.)
Reparler
Repartir
Répéter
se répéter
Répliquer
Répondre
répondre "ad rem"
répondre du tac au tac
répondre vertement
répondre la messe
Reprendre
se reprendre
Réprimander
Reprocher
se reprocher
Requérir
Ressasser
*Rester*

rester coi
rester court
Résumer
Rétorquer
Retracer
Révéler
Revenir à la charge
revenir à ses moutons
Riposter
Rogner
Rognonner
Rompre des lances avec qn pour
Ronchonner
Roucouler
*Rouler*
rouler les "r"
Rouloter
Rouscailler
Rouspéter
Rugir
Rythmer

**Sabrer**
Sacquer
Sacrer
Saisir au bond un mot (une re-marque)
Saluer
se saluer
Sauter du coq à l'âne
Savonner (la tête de)
Scander
Secouer les puces
Semoncer
Seriner
Sermonner
Serrer
Signaler
Signifier
Socratiser
Soléciser
Soliloquer
Solliciter
*Sonner*
sonner les cloches à
faire sonner son grelot
Sonoriser
Sortir de la question
sortir de sa manche son plus grand atout
Souffler
ne (pas) souffler mot de
Souhaiter
Souligner
Soutenir
Spécifier
Substantiver
Substituer
Suggérer
Supplier
Susurrer
Syllaber

**Tailler** une bavette
Taire
se taire
Tancer
Taper
Targuer (se)
*Tarir*
ne pas tarir sur
Tartiner
Taxer
Téléphoner
Télescoper
Témoigner
Tendre la perche à
Tenir
se tenir coi
tenir le crachoir
Théoriser
*Tirer*
tirer au clair une question
tirer sur la ficelle
tirer sur qn à boulets rouges
Toaster
Tomber sur
Tonitruer
Tonner

Topicaliser
*Tourner*
tourner autour du pot
tourner dans un cercle vicieux
tourner en dérision (en ridicule)
Tousser
Traduire
*Traîner*
traîner sur les mots
traîner qn dans la boue (la merde)
Traiter
traiter de Turc à More
traiter qn de
*Trancher*
trancher dans le vif
trancher le mot
Transformer
Transmettre
Trépigner
Trompeter une nouvelle
Tronquer
*Trouver*
trouver à redire à
trouver les raisins trop verts
Tuber
Tutoyer
se faire tutoyer
Tympaniser

**Vanner**
Vanter
se vanter
Vaseliner
Vaticiner
Vélariser
*Vendre*
vendre du vent et de la fumée
vendre la mèche
Verbaliser
Vétiller
Vider son coeur (son sac)
Vitupérer
Vociférer
Vomir
Vouvoyer
**Yiddishiser**

**Zézayer**
Zozoter

# ГЛОСАР НА ПОВАЖНИТЕ ПОИМИ

Броевите упатуваат на параграфите во кои се дава дефиниција на дадениот поим.

| | |
|---|---|
| **АГЕНС** **§ 58** | Елемент на метаглаголската релација кој го означува говорникот на претставениот говорен процес. |
| **АГЕНТИВЕН ИНФИНИТИВ** **§ 91** | Инфинитивна релација во својство на транспониран диктум чијшто агенс е ист со агенсот на главниот метаглагол. |
| **АКТИВНА ГОВОРНА ИНТЕРКОМУНИКАЦИЈА** **§ 43** | Вид на говорен процес. Говорна интеркомуникација меѓу говорник и аудиториум. |
| **АУДИТОРИУМ** **§ 42** | Интерговорник кој го прима говорниот процес и кој има можност да делува активно на говорот на говорникот со своите реакции. |
| **АВТОНИМЕН ДИКТУМ** **§ 77** | Диктум кој ја означува содржината на говорниот процес во форма на автоним (метајазичен или метаговорен). |
| **АВТОНИМ** **§ 8** | Множество на говорни метаединици кои означуваат истоимени јазични или говорни единици. |
| **ВИД НА ГОВОРЕН ПРОЦЕС** **§ 118** | Една од четирите групи признаци за опис на денотативното значење на метаглаголските релации. Функцијата на говорниот процес во говорната интеркомуникација: говорна операција, говорно дејствие и говорна интеркомуникација. |
| **ВИД НА ГОВОР** **§ 117** | Категорија од групата признаци «поле на остварување на говорниот процес». Според супстанцата во којашто се остварува, тој може да биде: орален, пишан и мешан говор. |
| **ВРЕДНОСНО ЗНАЧЕЊЕ** | Група признаци на метаглаголските релации кои ги претставуваат односите на говорителите спрема референтите на метаглаголските |

| | |
|---|---|
| **§ 119** | релации и спрема интерговорниците на кои им се упатуваат. |
| **ГЛАГОЛСКА РЕЛАЦИЈА** **§ 55** | Синтаксичка (говорна) јединица која означува одредена појава од внатрешната или надворешната стварност и во која еден финитен глагол врзува за себе или подразбира други видови на зборови. |
| **ГОВОР** **§ 15** | Посебен вид на значенско однесување кај луѓето кои, употребувајќи го јазикот, низ говорната активност, произведуваат говорни единици. |
| **ГОВОРНА АКЦИЈА** **§ 46** | Вид на говорен процес. Единица на говорната интеркомуникација. Говорна низа упатена од страна на говорникот кон интерговорникот. Сè она што говорникот го изговара меѓу почетокот и крајот на својот говор. |
| **ГОВОРНА ИНТЕРАКЦИЈА** **§ 44** | Вид на говорен процес. Говорна интеркомуникација меѓу говорник и соговорник. |
| **ГОВОРНА ИНТЕР-КОМУНИКАЦИЈА** **§ 39** | Вид на говорен процес. Раѓање на мислата и одговор на таа мисла што говорникот му го упатува, во вид на говорна единица, на интерговорникот. |
| **ГОВОРНА ИНТРА-КОМУНИЦИЈА** **§ 39** | Вид на говорен процес. Раѓање на мислата и одговор на таа мисла во вид на говорна единица кој останува во сферата на субјектот. |
| **ГОВОРНА ОПЕРАЦИЈА** **§ 118** | Вид на говорен процес. Несвесен говорен процес кој ги произведува јазичните и говорните елементи на говорните дејствија. |
| **ГОВОРНО ДЕЈСТВИЕ** **§ 46** | Општо име за сите свесни говорни процеси кои содржат значенски слоеви и кои се изговорени од страна на еден говорник: говорен акт, говорна секвенца и говорна акција (реакција). |

| | |
|---|---|
| **ГОВОРНА РАЗМЕНА** **§ 46** | Вид на говорен процес. Меѓуединица во рамките на говорната интеракција. Група на говорни акции и реакции поврзани меѓу себе на аргументациски план. |
| **ГОВОРНА РЕАКЦИЈА** **§ 44** | Вид на говорен процес. Единица на говорната интеркомуникација. Говорна низа упатена од страна на интерговорникот (најчесто соговорникот) кон говорникот. |
| **ГОВОРНА СЕКВЕНЦА** **§ 46** | Вид на говорен процес. Единица на говорната акција. Група на говорни акти поврзани меѓу себе на аргументациски план. |
| **ГОВОРЕН АКТ** **§ 46** | Вид на говорен процес. Најмала единица на говорната акција. Смисловна и интонациска целина чија форма може да варира од еден збор па сѐ до реченична периода. |
| **ГОВОРНИК** **§ 58** | Учесник во говорниот процес. Лицето кое го изведува говорниот процес. |
| **ДЕНОТАТИВНО ЗНАЧЕЊЕ** **§ 102** | Група на признаци на говорните процеси врз чија основа тие говорни процеси можат да се именуваат со дадените метаглаголски релации. |
| **ДИКТУМ** **§ 75** | Елемент на метаглаголската релација кој ја означува содржината на говорниот процес. |
| **ДОДАТНИ КОДОВИ** **§ 52** | Сите средства, освен говорот, што интерговорниците ги користат како знаци во говорната интеркомуникација: молчењето, гестовите, мимиката, допирите, звуците, мирисите, предметите, просторот и времето. |
| **ИНТЕРАГЕНС** **§ 60** | Елемент на метаглаголската релација кој го означува интерговорникот на претставената говорна акција. |
| **ИНТЕРАГЕНТИВЕН ИНФИНИТИВ** **§ 91** | Инфинитивна релација во својство на транспониран диктум чијшто агенс е ист со интерагенсот на главниот метаглагол. |

| | |
|---|---|
| **ИНТЕРГОВОРНИК**<br>**§ 60** | Учесник на говорниот процес. Лице со кое говорникот го изведува говорниот процес или на кое му е упатен говорниот процес: слушател, аудиториум и соговорник. |
| **ИНТЕРКОМУНИ-КАТИВНА ВРЕДНОСТ**<br>**§ 123** | Една од двете групи признаци на вредносното значење на метаглаголските релации. Признаци на односот на говорникот кон интерговорниците, кои се изразуваат преку употребените метаглаголски релации. |
| **ИНТЕРОДНОС НА ГОВОРНИОТ АКТ**<br>**§ 47** | Еден од четирите значенски слоеви на говорниот акт. Односот што говорникот го изразува спрема интерговорникот употребувајќи го дадениот говорен акт. |
| **ЈАЗИК**<br>**§ 15** | Посебен вид на семиотички систем кој му овозможува на говорот да ги остварува своите функции. |
| **КАНАЛ НА ПРЕНЕСУВАЊЕ**<br>**§ 117** | Категорија од групата признаци «поле на остварување на говорниот процес». Супстанците и средствата кои го пренесуваат говорниот процес до интерговорниците. |
| **КОАГЕНС**<br>**§ 71** | Елемент на метаглаголската релација кој го означува соговорникот или пак, поретко, аудиториумот на претставената говорна интеркомуникација. |
| **МЕТАГЛАГОЛСКА РЕЛАЦИЈА**<br>**§ 57** | Глаголска релација која има метаговорно значење. |
| **МЕТАГОВОР**<br>**§ 16** | Сѐ она што во јазикот или во говорот го означува самиот говор. |
| **МЕТАГОВОРЕН ЗБОР**<br>**§ 19** | Збор кој ги означува говорните единици. |
| **МЕТАГОВОРЕН АВТОНИМ**<br>**§ 23** | Говорна јединица која ги означува истоимените говорни единици. |

| | |
|---|---|
| **МЕТАГОВОРНИ ГЛАГОЛИ** **§ 38** | Во поширoко значење: глаголи кои ги означуваат односите меѓу луѓето и знаците, меѓу знаците и нештата и меѓу самите знаци. Во потесно значење: глаголи кои ги означуваат само односите меѓу луѓето и знаците или, со други зборови, глаголи кои ги означуваат говорните процеси во говорната интеркомуникација. |
| **МЕТАЕДИНИЦА** **§ 18** | Знак кој во своето значење го содржи поимот на говорот или на јазикот. |
| **МЕТАЈАЗИК** **§ 16** | Сè она што во говорот или во јазикот го означува самиот јазик. |
| **МЕТАЈАЗИЧЕН ЗБОР** **§ 20** | Збор кој ги означува јазичните единици. |
| **МЕТАЈАЗИЧЕН АВТОНИМ** **§ 22** | Говорна јединица која ги означува истоимените јазични единици. |
| **МЕТАКЛАСИФИКАТОР** **§ 21** | Збор што ја означува категоријата на автонимизираната јазична или говорна единица. |
| **МЕТАЛЕКСИКА** **§ 18** | Множество на јазичните метаединици. |
| **МИСЛА НА ГОВОРНИОТ АКТ** **§ 39** | Еден од четирите значенски слоеви на говорниот акт. Замислената реалност која се раѓа во вид на говорна мисла како последица на перцепираната реалност. |
| **МОДЕЛ НА ГЛАГОЛСКАТА РЕЛАЦИЈА** **§ 56** | Автоним на глаголската релација каде што таа е претставена со помош на неодредените форми на нејзините елементи (инфинитивот, разните супституту и, понекогаш, преку одредени симболи). |
| **ОДНОС НА ГОВОРНИОТ АКТ** **§ 47** | Еден од четирите значенски слоеви на говорниот акт. Односот спрема мислата што говорникот го изразува во дадениот говорен акт. |

| | |
|---|---|
| **ПАСИВНА ГОВОРНА ИНТЕР-КОМУНИКАЦИЈА** **§ 42** | Вид на говорен процес. Говорна интеркомуникација меѓу говорник и слушател. |
| **ПОЛЕ НА ОСТВАРУВАЊЕ НА ГОВОРНИОТ ПРОЦЕС** **§ 117** | Една од четирите групи признаци за опис на денотативното значење на метаглаголските релации. Во оваа група влегуваат две категории: видот на говорот и каналот на пренесување. |
| **ПУНКТУАЦИЈА** **§ 101** | Насоченост на означувањето, односно избор на признаци на денотативното значење за означување на говрните процеси. |
| **РЕФЕРЕНТНА ВРЕДНОСТ** **§ 120** | Една од двете групи признаци на вредносното значење на метаглаголските релации. Признаци на односот на говорителите спрема референтите на метаглаголските релации. |
| **СОГОВОРНИК** **§ 44** | Интерговорникот кој ја прима говорната акција и кој, од своја страна, му упатува на говорникот говорна реакција. |
| **СОДРЖИНА НА ГОВОРНИОТ ПРОЦЕС** **§ 103** | Една од четирите групи признаци за опис на денотативното значење на метаглаголските релации. Она што е изговорено во говорниот процес: изразот и значењето на јазичните и говорните елементи и значенските слоеви на говорниот процес. |
| **СЛУШАТЕЛ** **§ 43** | Интерговорникот кој го прима говорниот процес и кој нема можност да делува активно на говорот на говорникот. |
| **ТРАНСПОНИРАН ДИКТУМ** **§ 81** | Диктум кој не ја пренесува буквално содржината, туку е транспониран во вид на именска, инфинитивна или глаголска релација. |
| **УЧЕСНИЦИ НА ГОВОРНИОТ ПРОЦЕС** **§ 115** | Една од четирите групи признаци за опис на денотативното значење на метаглаголските релации. Лицата кои го изведуваат говорниот процес. |

| | |
|---|---|
| **ЦЕЛ НА ГОВОРНИОТ АКТ**<br>**§ 47** | Еден од четирите значенски слоеви на говорниот акт. Ефектот што говорникот сака да го постигне изведувајќи го дадениот говорен акт. |
| **ФАКТОРИ НА ГОВОРНИТЕ ИНТЕРКОМУНИКАЦИИ**<br>**§ 50** | Фактори кои го одредуваат говорот на интерговорникот во говорната интеркомуникација: интерговорниците, ситуацијата на говорната интеркомуникација, темата на говорната интеркомуникација, амбиентот, задднината, говорната активност, каналот на пренесување и времето на пренесување. |

# БИБЛИОГРАФИЈА


ANGHELESCU, N.,1931: " 'Oser dire' en arabe", *Revue Roumaine de Linguistique*, n°4, p. 323-9, Bucureşti.

ANSCOMBRE, J.-Cl., 1977: "La problématique de l'illocutoire dérivé", *Langage et Société*, n° 2, p.17-42, M.S.H., Paris.

ANSCOMBRE, J.-Cl., 1979: "Délocutivité benvenistienne, délocutivité généralisée et performativité", *Langue Française*, $n^0$ 42, p. 69-85, Larousse, Paris.

ANSCOMBRE, J.-Cl., 1980: "Voulez-vous dériver avec moi?", *Communications*, $n^0$ 32, 61-125.

ARNAULD & LANCELOT, 1969: *Grammaire générale et raisonnée*, Republications Paulet, Paris, (l. изд. l66O).

ATTAL, P., 1976: "L'acte d'assertion", *Semantikos*, $n^0$ 1, p. 62-8, Paris.

AUSTIN, J. L., 1970: *Quand dire, c'est faire*, (= *How to do Things with Words*, Oxford University Press, Oxford, 1962), Seuil, Paris.

AVILOVA, N.S. , 1976: *Vid glagola i semantika glagoljnoga slova*, Nauka, Moskva.

BACHELLIER, E., 1979: "De la conservation à la conversion", *Communications*, $n^0$ 30, p.31-57, Seuil, Paris.

BAHTIN, M., 1967: *Problemi poetike Dostojevskog*, (= *Problemy tvorčestva Dostoevskogo*, Priboj, Leningrad, 1929), Nolit, Beograd.

BAHTIN, M., 1980: *Marksizam i filozofija jezika*, (=V. N. Vološinov: *Marksizm i filosofija jazyka*, Priboj, Leningrad, 1929), Nolit, Beograd.

BALLY, Ch., 1909: *Traité de stylistique française*, 2 vol., Winter, Heidelberg.

BALLY, Ch., 1965: *Le langage et la vie*, Droz, Genève, 3. изд., (l. изд. 1913).

BALLY, Ch., 1965: *Linguistique générale et linguistique française*,4. éd. (1. изд. 1932), A. Francke, Berne.

BALLY, Ch., 1969: "Les notions grammaticales d'absolu et de relatif", **in** *Essais sur le langage*, 189-205, (réd J.-Cl. Pariente), Les Éditions de Minuit, Paris.

BART, R., 1971: *Književnost, Mitologija, Semiologija*, (превод на одбрани текстови), Nolit, Beograd.

BELCHIŢA-HARTULAR, A., 1982: "Metalinguistic Remarks in a Linguistic Interview", *Revue Roumaine de Linguistique,* n° 3, p. 235-41, Bucureşti.

BENTOLILA, A., 1977: "Temps, aspect et modalisation dans un acte de communication", *Langue Française,* n° 35, p.58-70, Larousse, Paris.

BENVENISTE, E., 1966: *Problèmes de linguistique générale I,* Gallimard,Paris.

BENVENISTE, E., 1974: *Problèmes de linguistique générale II,* Gallimard, Paris.

BERTHET, F., 1979: "Éléments de conversation", *Communications*, n$^0$ 30, 109-164.

BESSE, H., 1980: "Métalangages et apprentissage d'une langue étrangère", *Langue française,* n$^0$ 47, 115-128.

BIDU-VRĂNCEANU, A. , 1980: "Analiza structurii termenilor care indică fenomene sonore I", *Stuidii şi cercetări lingvistice,* n$^o$ 2, p,115-37, Bucureşti.

BLINKENBERG, A., 1960: *Le problème de la transitivité en français moderne. Essai syntacto-sémantique,* København.

BOUTON, Ch., 1979: *La signification.Contribution à une linguistique de la parole*, Klincksieck, Paris.

BOYD, J. & THORNE, J.P., 1974: "La sémantique des verbes modaux en anglais", *Langages*, n°34, p.103-21, Didier-Larousse, Paris.

CERQUIGLINI, B., 1978: "La parole étrange", *Langue Française,* n$^o$ 40, p. 83-97, Larousse, Paris.

CICOUREL, A. V., 1973: "Sémantique générative et structure de l'interaction sociale", *Communications,* n° 20, p. 204-25, Seuil, Paris.

CORNULIER, B. de, 1975: "La notion de l'auto-interprétation", *Études de linguistique appliquée*, n$^o$ 19, p. 52-83, Didier, Paris.

CORNULIER, B. de, 1976.: "La notion de dérivation délocutive", *Revue de linguistique romane,* n$^o$ 40, p.116-44, Société de linguistique romane, Paris.

CORNULIER, B. de, 1980: "Le détachement du sens", *Communications*, n$^0$ 32, 125-183.

COURSIL, J., 1975: "Pratiques discursives et actes illocutionnaires. La pratique du REPROCHE", *Études de linguistique appliquée,* n$^o$ 19, p. 83-96, Didier, Paris.

CRISTEA, T., 1982: "Modalités illocutionnaires et ambiguïté", *Revue Roumaine de Linguistique,* n° 3, p. 243-8, Bucureşti.

CULIOLI, A., 1976: *Transcription du Séminaire de D.E.A.,* (polycopié) Université Paris VII, Paris.

CULIOLI, A., 1978: *Quelques articles sur la théorie des opérations énonciatives,* (polycopié), Université Paris VII, Paris.

DANINOS, P., 1973: *Un certain monsieur Blot,* Le livre de poche, Paris.

DELAS, D., 1977: "Confondre et ne pas confondre: de quelques précautions méta-linguistiques concernant le changement définitionnel", *Littérature*, n° 27, p. 92-104, Larousse, Paris.

DILLER, A.-M., 1977: "Le conditionnel, marqueur de dérivation illocutoire", *Semantikos*, n° l, p. 1-19, Paris.

DRAŠKOVIĆ, V., 1966: *Infinitif iza predloga À i DE kao dopuna finitnom glagolu u francuskom jeziku,* Filološki fakultet Beogradskog Univerziteta, Monografije, Knjiga I, Beograd.

DUBOIS, J., 1967: *Grammaire structurale du français: le verbe,* Larousse, Paris.

DUBOIS, J.. 1969: *La phrase et les transformations*, Larousse, Paris.

DUBOIS, J. & al., 1973: *Dictionnaire de linguistique*, Larousse, Paris.

DUCROT, O. & Todorov, Tz., 1972: *Dictionnaire encyclopédique des sciences du langage*, Seuil, Paris.

DUCROT, O., 1972: *Dire et ne pas dire,* Hermann, Paris.

DUCROT, O.. 1973: *La preuve et le dire,* Maison Mame, Paris.

DUCROT, O., 1977: "Illocutoire et performatif", *Linguistique et Sémiologie*, n° 4, p. 17-53, C.R.L.S.L., Université de Lyon II, Lyon.

DUCROT, O., 1978: "Structuralisme, énonciation et sémantique", *Poétique*, n° 33, p. 107-28, Seuil, Paris.

DUCROT, O., 1980: "Analyses pragmatiques", *Communications*, n° 32, p. 11-61, Seuil, Paris.

DUCROT, O., 1980: *Les échelles argumentatives*, Les Éditions de Minuit, Paris.

DUCROT, O. & al., 1980: *Les mots du discours*, Les Éditions de Minuit, Paris.

DUCROT, O., 1981: "Langage, métalangage et performatifs", *Cahiers de linguistique francaise*, n$^{os}$ 2-3, p. 5-34, Faculté des lettres, Genève.

EISENWEIG, U., 1977: "Métalangage: les paradoxes de la référence", *Littérature*, n° 27, p. 105-15, Larousse, Paris.

**I.** *Употребува одреден јазик за да создаде, преку говорната активност, значенски говорни единици.*

1. АГЕНС :

1.1. **обичен агенс** : *Децата зборуваат веќе во втората година од животот.*

(ком.) *Ако е мачно да се зборуе, не е мачно да се трае.* = Совет дека некогаш треба да се молчи ; (ком.) *Зборам јас или канта тропа*! = Изразување незадоволство поради неслушање на соговорникот ; (ком.) *Зборуј и работи, нека мрдаат и рацете, како што мрда устата* ! = Префрлување кон некого, кога треба да одговара на некое прашање, да не престане со одредена работа ; (ком.) *Зборуј коа те прашаат, не молчи како ќос на јајца* ! = Префрлување кон некој кој не одговара на поставено прашање; (ком.) *Зборуј си ако немаш работа, сам си зборуваш, сам си слушаш* ! = Изразување незадоволство поради неслушање на соговорникот; (ком.) *И ти најде да зборуваш* ! = Изразување омаловажување на соговорникот; (ком.) *Кога јас зборувам, ти да молчиш* ! = Изразување надмоќност на својата позиција; (ком.) *Кога зборува мајка ти, не повраќај* ! = Укорување кон дете кое треба да ги слуша родителите или: изразување надмоќност на својата позиција; (ком.) *Којшто не знае да молчи, не знае и да зборува.* = Префрлување кон некого кој се избрзува со зборување; (ком.) *На сиромајот никој праото не му го даа, кога да зборуа.* = Изразување незадоволство од наметната позиција во зборувањето; (ком.) *Не зборувај кога јадеш* ! = Совет или префрлување да не се зборува додека се јаде.

1.2. **делегирачки агенс** : *Зборувам* ***во име на*** *штрајкувачите.*

1.3. **заменет агенс** : *Глигор зборуваше* ***наместо*** *мене.*

1.3. **узурпиран агенс :** (ком.) *Зборувај (само)* ***за себе*** ! = Обраќање кон говорникот да не зборува во име на соговорникот.

1.5. **овоплотен агенс** : ***Преку*** *него зборува сатаната.*

1.6. **без површински агенс** : *Се зборува сè и сешто.*

1.7. **агенсот е орган (уста) што го произведува зборувањето :**

(ком.) *Зборува уста, да не е пуста.* = Изразување констатација дека зборувањето е лек за душата; (ком.) *Мртва уста не зборува.* = Изразување констатација дека често луѓето ги убиваат сведоците за да не зборуваат; (ком.) *Уста ти зборвала, (а) шапка ти слушала* ! = Изразување незадоволство поради неслушање од страна на соговорникот.

2. ИНТЕРАГЕНС :

2.1. **интерагенсот е различен од агенсот** :

2.1.1. **со заменска форма во датив**: ***Им*** *зборуваше отворено.*

(ком.) *Кој нашол да **ми** зборува* ! = Изразување омалова- жување на соговорникот; (ком.) *Кој си ти **мене** да **ми** зборуваш*! = Изразување несогласување со правото некој некому да дава наредби; (ком.) ***Ти*** *зборувам ќерко, сеќавај се снао* ! = Изразување констатација дека нечиј говор е алузивен.

2.1.2. **со предлогот "на"**: *Јован со часови им зборуваше **на** насобраните деца*.

(ком.) *Зборувај му ти **на** шут чоек : со едното уо слуша, со другото пушта* ! = Изразување незадоволство поради непримање совети од страна на соговорникот; (ком.) *Како **на** говедо (на ајван, на ѕид, на дрво, на камен) да збориш* ! (ком.) (вар.) *А **на** дрвово збори, а нему збори му* !; (ком.) (вар. (-ијанта)) *А **на** ѕидов си му зборел, а нему* ! = Изразување незадоволство од фактот што соговорникот не го слуша говорникот.

2.1.3. **со предлогот "пред**": *Зборуваше **пред** пратениците во Парламентот.*

2.2. **интерагенсот е ист со агенсот**: *Си зборуваше сам **на себе.***

3. КОАГЕНС :

3.1. **без предлог**: *Зборуваа долго во ноќта*.

3.2. **со предлогот "со"**:

3.3.1. **коагенсот е различен од агенсот**: *Зборуваше **со** политичкото раководство на градот*.

(ком.) *Знаеш ли ти со кого зборуваш* ! = Изразување надмоќност на позицијата на говорникот; (ком.) *Така со мене не се зборува !* = Изразување незадоволство од начинот на обраќање на соговорникот.

3.3.2. **коагенсот е ист со агенсот**: *Си зборуваше сам **со** себе.*

4. ДИКТУМ :

4.1. **автонимен диктум**:

4.1.1. **со предлогот "на**" : *Зборува **на** "ш".*

4.2. **транспониран диктум**:

4.2.1. **именска релација**:

4.2.1.1. **без предлог**:

4.2.1.1.1. **именската релација означува предмет:** *Зборува повеќе јазици и дијалекти. – Не зборувај глупости* ! *– Тој не зборуваше ништо*.

(фраз.) *едно мисли, друго зборува* = оценува дека агенсот греши при зборување; (фраз.) *зборна два збора со некого* = зборува кратко со некого; (фраз.) *зборува сѐ едно исто* = повторува исти работи; (фраз.) *знае што зборува* = оценува дека агенсот зборува умесно; (фраз.) *не прозбори ни црна ни бела* = молчи;

(ком.) *Знаеш ли (свесен ли си/се слушаш ли) што зборуваш !?* = Изразување несогласување со кажаното од страна на соговорникот; (ком.) *Кој зборува каквото сака, он слуша каквото не сака*. = Совет дека човек не треба да зборува пред други сѐ и сешто; (ком.) *Не знаеш што зборуваш* ! = Изразување незадоволство кон зборовите на соговорникот; (ком.) *Попот гледај го што работи, а не што зборува* ! = Изразување констатација дека поповите често кривотворат; (ком.) *Прави како што ти зборувам, а не како што правам јас* ! = Изразување критика на нечие однесување кое е поинакво од зборувањето; (ком.) *Што зборуваш, бе !* = Изразување чудење поради она што е кажано; (ком.) *Што трезен мисли, пијан зборува.* = Изразување констатација дека пијаните луѓе зборуваат неразумно; (ком.) *Што ќе ти дојде на умот не зборувај пред кумот* ! = Префлрување за неумесно зборување пред одредени интерговорници;

4.2.1.1.2. **именската релација означува лице :** *зборува некого* = (фиг.) кажува лоши работи за некого во негово отсуство: *Веднаш потоа почнаа да **го** зборуваат по градот.*

(ком.) *Ако ти ѕунат ушите значи некој те зборува*! = верување.

4.2.1.2. **со предлог ("за", "против","во врска со", "околу")** (именската релација има функција на тема) :

*Зборуваше **за** најновата ситуација на Балканот. – Зборуваше **против** политиката на својата влада. – Зборуваше **во врска со** подготовките за новите избори. – Зборуваше **околу** учеството на нордискиот контингент во силите на УНПРЕДЕП.*

(ком.) *За вкусовите да не зборуваме* ! = Изразување констатација дека луѓето имаат најчесто различни вкусови или оценки; (ком.) *За волкот зборуваме – волкот на (зад) врата.* = Изразување изненадување од појавата на лице за кое се зборува.

4.2.2. **глаголска релација:**

4.2.2.1. **проблемска релација со супститут** : "**за тоа кој (што, како, кога, каде, колку, колкав, каков, дали, зошто)**": *Гроздан зборуваше **за тоа кој** сè бил присутен на свадбата.*

4.2.2.2. **непроблемска релација**:

4.2.2.2.1. **со "да" реченица**:

4.2.2.2.1.1. **Агентивна "да" реченица** (агенсот од зависната реченица е ист со агенсот од независната реченица): *Наташа ми зборуваше **да** ми направи портрет за свадбата.*

4.2.2.2.1.2. **Интерагентивна "да" реченица** (агенсот од зависната реченица е еднаков на интерагенсот од независната реченица): *Им зборуваше **да** не се плашат од ништо.*

4.2.2.2.2. **со исказна дел-реченица**:

4.2.2.2.2.1. **без предлог**: *Кирил зборува **дека** ќе вложи пари во некој фудбалски клуб.*

4.2.2.2.2.2. **со предлогот "за тоа"**: *Сите зборуваа **за тоа дека** министерот треба да поднесе оставка.*

5. ПРИЛОШКА ОЗНАКА КОЈА СЕ ОДНЕСУВА НА ОДРЕДЕНО КАЧЕСТВО НА ЗБОРУВАЊЕТО :

5.1. **со прилог**

5.1.1. **со позитивна вредност** ("*вдахновено, весело, директно, добро, допадливо, доверливо, едноставно, елоквентно, гално, гор-*

*до, искрено, исправно, јасно, јавно, кротко, лаконски, милно, нежно, неуморно, одмерено, отсечно, отворено, паметно, прекрасно, принципиелно, продуховено, разбирливо, редовно, самоуверено, сигурно, стручно, течно, убаво, убедливо, умно, храбро*"):

(фраз.) *право да зборуваме* = изразување оправдување за наредната констатација;

(ком.) *Криво седи, право зборі* ! = Совет или префрлување да се зборува вистината; (ком.) *Ретки се тие луѓе што криво седат и право зборуваат* = Изразување констатација дека кај луѓето најчесто зборовите соодветствуваат на делата; (ком.) *Луто ако јадиш, ама благо да зборуваш* ! = Совет дека човек треба да зборува милно; (ком.) *Шеќер јади и шеќер зборуј* ! = Совет дека човек треба да зборува милно.

5.1.2. **со негативна вредност** ("*бавно, бескрупулозно, бесрамно, бездушно, безмилосно, безочно, безобѕирно, безволно, брзо, бучно, вознемирено, детински, грубо, животински, завиено, испрекинато, извештачено, извитоперено, кавгаџиски, криво, лошо, навредливо, надуено, налутено, напнато, недолично, нејасно, неодговорно, неразумно, несмасно, неубедливо, невкусно, понизно, потајно, површно, празно, претенциозно, просто, развлечено, таинствено* "):

(ком.) *Кој збори многу, многу ќе трга* = Изразување незадоволство од нечие неодмерено зборување; (ком.) *Лути се, карај се, ако криво зборуваш, никој не се поткренува* ! = Изразување констатација дека само зборувањето вистина може да ги мотивира луѓето на делување; (ком.) *Многу (знаеш) да зборуваш* ! = Изразување несогласување со зборувањето на соговорникот; (ком.) *Молчи, не збори лошо, да не си поткасаш јазикот* ! = Повикување на соговорникот да не зборува лоши работи; (ком.) *Повеќе слушај одошто да зборуваш* ! = Совет да се почитува туѓото мислење.

5.1.3. **со неодредена вредност** ("*афирмативно, долго, гласно, идеалистички, кратко, наутро, од време на време, полека, постојано, пофално, ретко, седејќи, секојдневно, сериозно, со часови, срамежливо, тажно, тивко*"):

(ком.) *Два пати помисли, еднаш прозборуај* ! = Совет или префрлување да се размисли убаво пред да се зборува; (ком.) *Кој многу зборува, или многу знае или многу лаже* = Изразување сомневање во вистинитоста на нечие долго зборување.

5.2. **со прилошки израз** ("*во суперлативи, без акцент, без грешки, без пауза, без прекин, без срам, на етапи, на нос, низ заби, по потреба, со жар, со желба, со милозвучен глас, со надеж, со напор, со паузи, со почит, со полна уста, со страв, со тажен глас, со умисла, со усул, со восхит, со зарипнат глас, со застанување*") :

(фраз.) *зборува без душа* = зборува без емоции; *зборува без пардон* = зборува без претпазливост кон соговорникот; *зборува во четири очи* = зборува само со соговорник без присуство на други; (фраз.) *зборува во нараквици* = зборува со претпазливост кон соговорникот; (фраз.) *зборува во обланди* = зборува пофално кон темата на зборување; (фраз.) *зборува во ветар* = зборува напразно, зборува без никој да го слуша; (фраз.) *зборува зад грб* = озборува некого; (фраз.) *зборува и брбори како газ на грозјебрање* (*Поленаковиќ*) = зборува многу и непрекинато; (фраз.) *зборува како крава јазикот да му го изела* (*Поленаковиќ*) = зборува со пелтечење; (фраз.) *зборува како навиен* = зборува брзо и без престан; (фраз.) *зборува како папагал* = зборува брзо и без размислување; (фраз.) *зборува како празна воденица* = зборува брзо и без престан; (фраз.) *зборува како сабја* = зборува остро и решително; (фраз.) *зборува на "ти"* = е присен во говорното однесување со некого; (фраз.) *зборува на долго и на широко* = зборува опширно; (фраз.) *зборува на место* = зборува умесно; (фраз.) *зборува на памет* = зборува нешто без да го провери; (фраз.) *зборува на уво* = зборува доверливо; (фраз.) *зборува од натаван* = зборува глупости; (фраз.) *зборува од стомак* = зборува од дијафрагма; *зборува право во очи* = зборува отворено; (фраз.) *зборуваат со ист јазик* = искажува слични ставови за нешто; *зборува со кренат нос* = зборува препотентно; *зборува со кренata глава* = зборува горделиво; *зборува со полно срце* = зборува задоволно; *зборува со скршено срце* = зборува разочарано; *зборува со стегнато грло* = зборува потиштено; *зборува со такт* = зборува одмерено;

(ком.) *Ти зборувам како на брат* ! = Уверување во искреноста и добронамерноста на зборувањето.

**II.** (фиг.) *Употребува одредени знаци за да создаде, преку семиотичка активност, значенски единици* (зборувањето се јавува како метафора за создавање значенски единици).

1. со обичен агенс: ***Со неа зборуваше*** *со (преку)* ***гестови.***

**III.** (фиг.) *Побудува создавање значенски единици кај интерговорникот* (зборувањето се јавува како метафора за создавање значенски единици кај интерговорникот).

1. **со подмет кој означува неживо суштество:** *Тоа зборува дека не сме способни поинаку да дејствуваме. – Фактите зборуваат сами од себе.*

(ком.) *Стоката арна сама зборува и се продава* = Изразување констатација дека на добрата стока не ѝ треба фалење за да се продаде; (ком.) *Уста лае (прди) – пара збори.* = Изразување констатација дека парите се тие кои го покажуваат вистинското лице на луѓето.

**IV.** (фиг.) *Одржува нормални (говорни) односи со некого* (зборувањето меѓу луѓето се јавува како метафора за присноста на односите меѓу нив).

*Тие не зборуваат веќе два месеца. – Денес ми прозборе за првпат по две недели.*

**V. Аспектуални изведувања** (овие единици се обработуваат во оваа речничка статија)**:**

*зазборува некого* = почна да зборува со некого;

*прозборува* = почнува да зборува (како способност за говор или во дадена говорна ситуација): (ком.) *Парата и нем човек го тера да прозборува.* = Изразување констатација дека парите се толку важни што секој човек заинтересирано зборува за нив;

*позборува* = зборува одредено време;

*се изназборува* = зборува подолго време;

*се назборува* = 1. зборува долго и доволно 2. зборува искрено и отворено.

**VI. Новолексемски изведувања** (овие единици се обработуваат на соодветните места а тука се упатува на тие статии) **:**

сп. *презборува* = повраќа, приговара;

сп. *се дозборува со некого* = се договара;

сп. *прозборе* = го кажува она што соговорниците сакаат да го до- знаат (при испрашување).

**§ 6.** На крајот малку ведрина меѓу комуникативните единици со глаголот "зборува" кои имаат, во поголемиот дел, доста рестриктивни значења. Ќе наведеме најпрвин два афоризми :

(ком.) *Од сите познати видови папагали најмногу зборуваат политичките папагали.* (Хихирику, 25.09.1988); (ком.) *По многу проголтани вистини, човекот морал да ја совлада и вештината – зборување од стомак* ! (*Лик*, 5.08.1987: Живко Павлов).

како и три вица :

(виц) *Во една кафеана седи човек и пие за да ги заборави грижите.*

- *Но, но ... што е толку страшно ? – го прашува келнерот.*

- *Се скарав со жена ми, и таа ми рече дека цел месец нема да ми прозбори ни збор..., а денес тој месец завршува.* (*Остен,*-1.12.1986)

(виц) *Комисија од лекари дошла во психијатриска установа. Еден од болните им се сторил наполно здрав и нормален, па го прашале зошто е тука :*

- *Јас зборував дека сите луѓе се луди, а сите луѓе рекоа дека јас сум луд – и мнозинството победи.* (*Н. Македонија*, 6.11.-1987)

(виц) *Разговараат двајца директори :*

- *Деновиве одам службено во Кина – вели едниот.*

- *А знаеш ли кинески – прашува другиот.*

- *Не, а зошто е тоа важно ?*

- *Па за да ме земеш и мене во Кина.*

- *Ти да не знаеш кинески ?*

- *Не, ама барем ќе имаш ти со кого да зборуваш.*

## И З В О Р И

ЈОВАНОВСКИ, Апостол Поп: *Македонски народни пословици,* Издание на авторот, Скопје, 1971, 63 стр.

КАВАЕВ, Филип: *Народни пословици и гатанки од Струга и Струшко*, Институт за македонски јазик, Скопје, 1961, 189 стр.

КИТЕВСКИ, Марко: *Фолклорни бисери*, Македонска книга, Скопје, 1988, 277 стр.

*Македонски народни умотворби. Том IV, книга 1: Пословици*, (во редакција на Х. Поленаковиќ, К. Пенушлиски ), Кочо Рацин, Скопје, 1954, 302 стр.

МУРГОСКИ, Зозе: *Македонско-англиски речник на идиоми*, Табернакул, Скопје, 1993, 184 стр.

ПЕНУШЛИСКИ, Кирил: *Малешевски фолклор IV*, МАНУ, Скопје, 1980, 431 стр.

ПЕНУШЛИСКИ, Кирил: *Пословици и гатанки*, Македонска книга, Скопје, 1969, 259 стр.

*Речник на македонскиот јазик* (со српскохрватски толкувања), (редактор: Б. Конески, составувачи: Т. Димитровски, Б. Корубин, Т. Стаматоски), Институт за македонски јазик "Крсте Мисирков", Скопје, Том I-III, 1961-66, 519 + 595 + 606 стр.

ЦВЕТКОВСКИ, Радован П.: *Македонски народни пословици*, Мисирков, Битола, 1993, 102 стр.

ЦЕПЕНКОВ, Марко К. : *Македонски народни умотворби. Книга осма: Пословици. Поговорки, гатанки, клетви и благослови*, (редактирал: Т. Саздов), Македонска книга, Скопје, 1972, 343 стр.

ШАПКАРЕВ, Кузман А.: *Одбрани страници*, (приредил: М. Китевски), НИО "Студентски збор", Скопје, 1989, 237 стр.

## АФОРИЗМОТ КАКО ГОВОРНА ЕДИНИЦА ВО ФРАНЦУСКИОТ И ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК *

*La vie comporte trois phases:*
*on se forme, on se conforme,*
*on se déforme*. - Decoly

*La vie est brève, l'art est long,*
*l'occasion fugitive, l'expérience*
*trompeuse.* - Hippocrate

**Предмет** на ова проучување претставува разгледувањето, од лингвистички аспект, на говорната единица афоризам, имајќи ги предвид најпрвин *определбата* на терминот и *дефиницијата* на поимот, а потоа и *синтаксичките* и *семантичките* особености на оваа говорна единица. Кога велиме говорна единица мислиме пред сè на говорен акт сфатен како смисловна и интонациска целина во форма на реченична низа.[61]

**Цел** на проучувањето е да пружи колку што е можно поисцрпен опис на афоризмот како говорна единица во обата јазика и преку нивното сопоставување да ги согледа нивните меѓусебни сличности и разлики, и да даде придонес во до сега недоволно разработеното споредбено проучување на оваа област во македонскиот и во францускиот јазик.

## 1. ТЕРМИНОТ И ПОИМОТ *АФОРИЗАМ*

### 1.1 Етимологија на терминот

Погледнато од етимолошки аспект, зборот *афоризам*, како што е наведено во *Dictionnaire de la langue française* (1963) на Литре, потекнува од грчкиот збор ἀφορίςμος и значи «нешто што служи за одделување и за определување» [62], односно, значи «дефиниција» според Ларусовиот *Dictionnaire étymologique et historique du français* (1993). За поимот **афоризам** во

* Ѝ благодариме на коавторката на трудот Ирина Бабамова за дадената согласност да го печатиме во книгава овој заеднички труд.

[61] В. Звонко Никодиновски: „Метаговорните глаголи во францускиот јазик I дел", *Годишен зборник на Филолошкиот факултет*, Скопје, 1985-1986 (кн. 11-12), стр. 305.

[62] „*...de* ἀφ *pour* ἀπό, *marquant séparation, et* ορίζω, *borner: mot à mot, ce qui sépare du reste et détermine*.", Émile Littré: *Dictionnaire de la langue française,* Paris, 1963, стр. 472.

*Dictionnaire encyclopédique Quillet* (1958) е наведено дека е „*својствен на јазикот на дијалектиката; се применува за формули кои ги резимираат поставките на една наука или доктрина*". [63]

### 1.2. Појава и употреба на терминот и поимот

Употребата на поимот **афоризам** има свој развоен пат чиј почеток се наоѓа уште во античко време.

Во ***светски рамки***, неговата појава се врзува за збирката мисли на Хипократ со медицински карактер, објавени под наслов *Афоризми* (V в.п.н.-е.). Оттука, негов прв домен на употреба е доменот на медицината каде се користел за да означи медицински совети и правила формулирани во кратки и концизни мисли. Благодарение токму на ова дело на Хипократ поимот афоризам долги векови се употребувал главно со значење на медицинско упатство.

Во ***европски/француски рамки***, формата во која се искажани хипократовите афоризми, а која е пред сè куса, со збиена содржина и налик на изрека, ја прифаќаат, како форма на изразување, и многу мислители и филозофи што доаѓаат по Хипократ. [64] Особена заслуга за преобразбата на медицинското упатство во книжевна микроструктура имаат европските хуманисти во Шпанија и во Италија. [65] Со самото тоа и употребата на поимот **афоризам**, кој според Федоренко и Сокољскаја во XIII век сè уште се употребувал во медицинска смисла [66], не е веќе ограничена само на доменот на медицината туку се проширува и на политичкиот, филозофскиот и правниот домен, а оттаму и во севкупните општествени сфери. Терминот *афоризам* почнува да се употребува за жанровско класифицирање на творбите кои се слични по форма на хипократовите афоризми и во кои се вбројуваат максимите, сентенциите, крилатиците и сл. Во Франција, покрај Монтењ (Montaigne), афористичкиот начин на пишување го прифаќаат и моралистите Паскал (Pascal), Лабриер (La

[63] „*propre au langage de la dialectique; il s'applique aux formules qui résument les préceptes d'une science ou d'une doctrine*."

[64] Меѓу нив се вбројува римскиот историчар Тацит, познат и како „Хипократ во политиката", како и преведувачите на неговото дело кои преводите ги надополнувале со свои афоризми. Во Германија пак, афористичкиот облик на искажување посебно го развивале Гете, Хајне, Шопенхауер, Ниче.

[65] *"Evropski su humanisti u Španjolskoj i Italiji prijevodima djela rimskoga historičara Tacita koji je kod njih bio u izvanrednoj cjeni stali dodavati bilješke i napomene u sažetu obliku koje su u Španjolskoj nazvali* aforismos – *drugi je naziv bio* maksima – *određene da poput Hipokratovih aforizma koji su davali upute za liječenje bolesti tijela, srodnim načinom posluže liječenju društvenih nevolja.",* Zdenko Škreb & Ante Stamać: *Uvod u književnost,* Grafički zavod Hrvatske, Zagreb, 1983, str. 357-358.

[66] „*В XIII в. Данте употреблял слово 'афоризм' исключительно в медицинском смысле*", Н.Т. Федоренко & Л. И. Сокольская: *Афористика,* Наука, Москва, 1990, стр. 13.

Bruyère), Вовенарг (Vauvenargues) и, секако, Ларошфуко (La Rochefoucauld) како особено значаен претставник кој грижливо го негува ваквиот изразен стил во XVII в. во своите *Максими* (*Maximes*).

Во ***македонски рамки*** појавата на поимот **афоризам** се врзува за преродбенскиот XIX век и за учителот Јордан Хаџи-Константинов Џинот односно за неговите две збирки "морални афоризми" [67]. Паралелно со терминот *афоризам*, за квалификување на овие творби на Џинот, што по содржина, а во извесна мерка и по форма, се разликуваат од денешните афоризми, се користи и терминот **мудрословие.** [68]

Терминот *афоризам* и неговиот референт, кусата мудра мисла со збиена содржина, во македонскиот јазик послужиле како основа за изведување на придавката *афористи- чен, -чна, -чно,* и на придавката *афористички* со која се квалификува стилот на кој се напишани творби од типот на изреките, поговорките, максимите и сл. Интересно е, меѓутоа, да се спомне дека од поимот **афоризам** не е изведен зборот *афорист* или *афористичар* (рус. афорист), или барем во **РМЈ** таков не е регистриран, со кој би се означило лицето кое се занимава со составување афоризми. За означување на таквото лице во современиот македонски јазик се употребуваат зборовите *хуморист* и *сатиричар.*[69]

### 1.3. Значења на терминот

Врз основа на ова, ако погледнеме од современ аспект, за терминот **афоризам** можеме да утврдиме две значења.

Во однос на **првото значење**, францускиот и македонскиот јазик бележат извесна симетрија зашто и во обата јазика терминот *афоризам* може да се употреби за да се означи мудра, поучна изрека искажана во куса форма.

Во однос на **второто значење**, македонскиот и францускиот јазик бележат извесна дисиметрија зашто во македонскиот јазик поимот **афоризам** може да се употреби за да се означи размисла искажана во куса форма и во која со одредена доза на **хумор** е даден коментар за една појава од стварноста. Францускиот јазик, пак, не развил вакво значење за терминот *афоризам*, па

---

[67] Харалампие Поленаковиќ: *Во екот на народното будење,* Мисла, Скопје, 1973, стр. 82-94.

[68] Ванчо Тушевски: „Мудрословијата (афоризмите) на Јордан Хаџи-Константинов Џинот", **in** *Велес*, Друштво за наука и уметност, Велес, 1997, бр.1, стр. 21-39.

[69] Во Р. Македонија со пишување афоризми се занимаваат: Васил Толевски, Стојан Киселиновски, Александар Кујунџиски, Иван Карадак, Бошко Перински, Ефтим Гашев, Ванчо Полазаревски, Благоја Стаматовски, Живко Павлов, Бошко Смаќоски, Ненад Џамбазов и др. Едно од најпознатите хумористично-сатирични списанија каде што се објавуваат афоризми е неделникот "Остен", основан во 1945 год.

место него се употребуваат термините *mot d'esprit* или *bon mot* кои се всушност еквиваленти на македонскиот збор *афоризам* кога тој е употребен во второто значење.

## 2. ДЕФИНИРАЊЕ НА АФОРИЗМОТ [70]

Афоризмот како начин на изразување се вбројува во една особено бројна група форми [71] што во книжевната наука се познати како *куси форми* (*formes brèves*, *petit genre*, *малая проза*, [72] *микроструктурни книжевни форми* [73]) од кои почесто се среќаваат *апофтегмата*, *епиграмот*, *максимата*, *поговорката*, *вицот* и сл. Меѓу формата и содржината на еден и друг кус облик, честопати постојат минимални разликувачки белези кои го отежнуваат нивното јасно издвојување и ги прават доста сложени за поединечно дефинирање. Таа нивна сличност неминовно доведува до поголемо или помало преклопување на нивните дефиниции или пак до дефинирање на еден облик со помош на друг. Меѓу повеќето термини кои во една или во друга прилика се употребуваат со цел да се укаже на афоризам А. Монтандон го наведува и називот **максима**. [74]

---

[70] Зборувајќи токму за дефинирањето на афоризмот познатиот македонски автор на афоризми, Кочо Урдин, вели: *"Афоризмот не може да се дефинира бидејќи се раѓа во мислата како ТРН, а созрева во животот како ГЛОГ и првин му се забива во срцето на авторот и од таму излегува намуртен и лут на животот, бесен на творецот бидејќи го напишал како што нему му се бендисува !?!"*, Кочо Урдин: *И кога мислиш размислувај: афоризми*, К. Урдин, Скопје, 2000, стр. 5.

[71] Ален Монтадон во својата книга *Les formes brèves* тука ги вбројува: "...*l'adage, l'anecdote, l'aperçu, l'aphorisme, l'apophtègme, l'axiome, l'énigme, l'emblème, l'épigramme, l'épigraphe, l'esquisse, l'essai, l'exergue, l'histoire drôle, l'impromptu, la thèse, l'improvisation, l'instantané, l'oracle, la bribe, la charade, la citation, la dédicace, la définition, la devinette, la devise, la gnômè, la maxime, la pensée, la parabole, la préface, la proposition, la réflexion, la remarque, la sentence, la similitude, le théorème, la xénie, le "mot", le cas, le concetto, le conseil, les criailleries, le dicton, le fragment, le madrigal, le monodistique, le mot d'esprit, le portrait, le précepte, le proverbe, le slogan, le trait, la pointe, le Witz, et ajoutons un et caetera*..." , Alain Montandon: *Les formes brèves,* Hachette, Paris, 1992, стр. 5.

[72] Н.Т. Федоренко & Л. Сокольская: *Op. cit.,* стр. 107.

[73] Зденко Шкреб, како општ термин за овие микроструктурни книжевни форми го зема грчкиот израз *гнома* (мудра изрека) (сп. Zdenko Škreb & Ante Stamać,**:** *Op. cit*., стр. 353.

[74] "... *pour le seul aphorisme nous trouvons une quantité de dénominations marginales telles que remarques, notes, trouvailles, éclairs, humeurs, recherches, examens, miscellanées, impromptus, règles, boutades, brocards dorés, observations météorologiques sur l'homme, persécution de lecteur, copeaux, éclats, fragments, enfants trouvés, limes, maximes (подвлеченото е наше), réflexions, lignes laconiques, pollens, idées, expressions, intermèdes, phrases et antiphrases, points de vue, perspectives, pensées détachées, images, tableaux, situations, dessins, métaphores, vérités, signes, emblèmes, etc*.", Alain Montandon: *Op.cit*., стр. 5.

Во лексикографските изданија афоризмот честопати се дефинира со помош на **максимата**, како на пр. во речникот *Larousse universel* (1948), каде тој се објаснува како: «Максима искажана со малку зборови» [75], или пак преку **сентенцијата**, како во *Dictionnaire de la langue française* (1963) на Литре, каде афоризмот се објаснува како: «Сентенција што содржи големо значење во малку зборови» [76], слично како и во *Dictionnaire encyclopédique Quillet* каде афоризмот се толкува како: «Правило, општо согледување искажано со малку зборови во форма на сентенција.» [77] Во *Мала енциклопедија ПРОСВЕТА* се наведува дека афоризмот е «... кратка форма во проза и стих со која се искажува некаква животна вистина: врз основа на таа вистина формулирана е мисла што лесно се памети и што се употребува во одредени прилики.» [78], што пак по елементот „во стих" неминовно потсетува на **епиграмот** како кус облик напишан во римуван стих.

Заедничко за овие лексикографски дефиниции на поимот **афоризам** е што тие главно го определуваат како исказ **составен од мал број зборови, но со згуснато и богато значење** и што сите му соодветствуваат на првото значење на терминот *афоризам* што го наведовме погоре, во т. 1.3. Тоа значи дека, кога е во прашање македонскиот јазик, овие дефиниции нецелосно го дефинираат поимот и можат да се применуваат главно за да го отсликаат она што се нарекувало *афоризам*, на пр., во периодот на преродбата, но не и она што денес се нарекува *афоризам* во македонскиот јазик. Од нив отсуствува еден негов битен и неодминлив елемент, а тоа е хуморот што веднаш може да се забележи при нивна споредба. Афоризмите на Џинот, на пр., се одликуваат со критичка оценка на човекот, а ја имаат за мотив огорченоста од деформираните морални вредности во општеството. Еве неколку негови примери: *Човек се горди, завиди, и ненавиди, лукавнуе и убива, тело и душа, телото с орудие нож или пушка или секира, а душата с блуд и погани мисли и помрачение умно. / Човек все мери с мерило, а себе неке да се измери. / Човек може да е човек само он ако иска.*[79]

Денешните афоризми имаат слична функција, но многу повнимателно вообличување на мислата заради постигнување духовит ефект. Еве неколку примери: *Нашите луѓе многу се расеани. По светот*. (И. Карадак); *Откако рекоа "Држте го крадецот", во секој колектив држиме по некој крадец.* (И. Карадак)

---

[75] „*Maxime énoncée en peu de mots.*"

[76] „*Sentence renfermant un grand sens en peu de mots.*"

[77] *„Règle, observation générale énoncée en peu de mots sous forme de sentence."*

[78] *„...кратак облик у прози и стиху којим се исказује нека животна истина: на подлози те истине формулисана је и мисао која се лако памти и употребљава у одређеним приликама"*

[79] Примерите се преземени од Харалампие Поленаковиќ: *Op.cit.,* стр. 87. и 90.

### 2.1. Критериуми за дефинирање на афоризмот

За да можеме да дадеме поцелосна дефиниција на афоризмот како говорна единица во македонскиот јазик денес, потребно е да ги утврдиме и критериумите по кои ќе го дефинираме. Нив ги утврдуваме врз основа на анализата на еден корпус од околу осумстотини афоризми [80] (само од македонските автори). Иако ги набројуваме под реден број, сметаме дека секој од тие критериуми е еднаков по важност при дефинирањето.

Како ПРВ КРИТЕРИУМ би ја издвоиле ***формата*** на афоризмот. Општо прифатено е дека афоризмите по форма се **куси**. Најчесто се вообличени во една реченица (на пр. *Откако добро се запознавме се правиме дека не се познаваме.* (И. Карадак)), но се среќаваат и афоризми што се составени од две реченици (*Тој е човек од збор. Дела не чекајте.* (И. Карадак) Најчесто, бројот од две реченици не се надминува, а вкупниот број на употребени зборови, во просек, не ја надминува бројката од 10 –15 зборови.

Како ВТОР КРИТЕРИУМ би го навеле ***стилот*** на афоризмот. Овој критериум е во тесна врска со првиот критериум и во голема мерка е условен од него. Него би го квалификувале како **лапидарен** (концизен) (на пр. *Лазејќи – полетаа*).

За ТРЕТ КРИТЕРИУМ ја определуваме ***функцијата*** на афоризмот. Со оглед на фактот дека единствена граѓа за пишување афоризми се опсервациите на составувачот на афоризми за секојдневието, не изненадува тоа што нивна главна функција е да извршат **критика** на изместените норми во општественото однесување на човекот продирајќи во сржта на вистината што ја откриваат.

ЧЕТВРТИОТ КРИТЕРИУМ е ***присуството на хуморот* (*духовитоста*)** што се постигнува главно со помош на игри на зборови и асоцијациите што тие ги будат, при што особено се користи можноста за:

**- полисемиска употреба на зборовите** (напр. *За прчење нѝ нема рамни. Не нѐ бива за козење* (И. Карадак) – во игра е полисемиската употреба на зборовите *прчење* и *козење*);

**- хомонимна употреба на** зборовите ( напр. *Не можеш да спроведуваш методи ако не го знаеш* - *Кирил* (И. Карадак) – во игра е хомонимната употреба на именката *метод*, употребена во множина и личното име *Методи*);

**- паронимиска употреба на зборовите** (на пр. *Динарот веќе одамна е станат – ковертибилен* (И. Карадак) – во игра е сличноста по звучност на зборовите *конвертибилен* и *ковертибилен* кој пак е изведен од зборот *коверт*

---

[80] Корпусот од собрани афоризми е внесен во база на податоци.

со цел да се направи алузија на плаќањето некому со пари во плико заради извршување на некаква работа.);

**- употреба на зборови со фигуративно значење (**на пр. *На земјата има повеќе сателити отколку во вселената* (И. Карадак) – зборот ***сателит*** е употребен фигуративно за да означи човек  кој "се врти" околу некоја важна личност)  и сл.

Врз основа на овие критериуми можеме да ја понудиме следнава **дефиниција** за афоризмот како говорна единица:

**АФОРИЗМОТ ПРЕТСТАВУВА ГОВОРНА ЕДИНИЦА ВО КОЈА НИЗ КУСА ФОРМА И НА КОНЦИЗЕН НАЧИН СЕ ИЗРАЗУВА ВО ХУМОРИСТИЧЕН ДУХ КРИТИЧКИ ОДНОС КОН СТВАРНОСТА.**

Тоа всушност значи: во една реченица со психолошка длабина, згусната смисла и прецизност предадени во складна форма, се кријат мноштво слоеви што на метафоричен начин се отвораат кон многузначност и будат асоцијации кои ја поттикнуваат имагинацијата и мислата. Со афективноста на својата јазична структура, афоризмот се обликувал во изразито интелектуален израз.

## 3. СИНТАКСИЧКИ ОБЕЛЕЖЈА НА АФОРИЗМИТЕ

Од дефиницијата на афоризмот како говорна единица во која **низ куса форма и на концизен начин се изразува во хумористичен дух критички однос кон стварноста**, произлегува дека афоризмите припаѓаат кон кратките говорни форми. Нивна особено изразена карактеристика е малубројноста на зборовите, кои пак, од своја страна, поседуваат голема изразна моќ. Но, и покрај тоа што овој жанр е сведен на минијатурни размери, во неговите  рамки може да се издиференцираат одредени структурирања кои ја расветлуваат постапката на создавање афоризми од синтаксичка гледна точка. При разгледување на синтаксичките обележја на афоризмите ќе се водиме главно од четири критериуми:

- **Вид на глаголски релации;**
- **Број на реченици;**
- **Вид на реченици;**
- **Вид на релација меѓу главната и дел-реченицата.**

**3.1.** Реченичниот карактер на овие творби имплицира постоење на показател на предикација т.е. постоење на глаголска релација. **Глаголската релација претставува структура во која глаголот ги врзува елементите кои зависат од него**. Глаголската релација може да биде лична (доколку глаголот

е употребен во лична глаголска форма, т.е. во одредено лице) или безлична (доколку глаголот ја добие формата на именка, прилог или придавка: инфинитив, герундив и партицип). Меѓутоа, во синтаксата е познато дека показателот на предикацијата не мора секогаш да биде експлицитен на ниво на исказот. Таков е случајот со таканаречените реченични еквиваленти кои важат за „*релативно самостојни делови на еден јазичен текст или наполно самостојни искази што содржат (имплицитно) предикација, но не се резултат на елипса на личноглаголска форма*" [81]. Тргнувајќи од ваквата можност, од вкупниот број искази со статус на афоризам регистрирани во базата [82], може да се издвојат два главни синтаксички модела врз чија основа се генерираат афоризмите:

**- афоризми со имплицитна глаголска релација;**

**- афоризми со експлицитна глаголска релација**.

**3.1.1. Имплицитноста на глаголската релација** укажува на тоа дека за остварување на својата комуникациска финкција, на афоризмот не му е неопходно потребна глаголска форма на ниво на исказот. Таквите афоризми најчесто имаат карактер на забелешка: (мак.) *Врвен дострел на геометријата: политички кругови.* (Иван Карадак); (мак.) *Пијалок на нашата младост: лук и вода.* (Иван Карадак); (мак.) *Врвен кукавичлак: храброст од позиција на сила!* (Живко Павлов); (мак.) *Граѓанско општество – да, но без опинци.* (Ефтим Гашев); (мак.) *Големи родољупци - големи љубовции.* (Ефтим Гашев); (мак.) *Многу бабици – килаво здравство.* (Иван Карадак); (мак.) *Мала историја, големи историчари!* (Ефтим Гашев); (мак.) *Ниски луѓе, ниски удари !* (Ефтим Гашев); (мак.) *Беда по беда - победа.* (Ефтим Гашев); (мак.) *Пролетерски интернационализам: наши работници, германски марки и швајцарски банки.* (Тодор Јовчевски)

Овие афоризми со имплицитна глаголска релација лесно можеме да ги претвориме во афоризми со експлицитна глаголска релација доколку афоризмите ги преформулираме, употребувајќи го глаголот што може да се јави како имплицитен. Притоа може да се забележи дека како имплицитен глагол најчесто се јавува глаголот *сум*, употребен во соодветно лице, воспоставувајќи, истовремено, релација на експликација (објаснување) меѓу деловите што ги поврзува. Ќе наведеме само неколку примери заради илустрација: (мак.) *Пијалок на нашата младост **е** лук**от** и вода**та**./* (мак.) *Врвен дострел на геоме-*

[81] МИНОВА-ЃУРКОВА, Лилјана: *Синтакса на македонскиот литературен јазик,* Радинг, Скопје, 1994, стр. 207.

[82] Базата е работена во програмата MS ACCESS и содржи околу 1.500 афоризми од француското и од македонскиот јазик.

*тријата* ***се*** *политички**те** кругови.*/ (мак.) *Големи**те** родољупци* ***се*** *големи љубовџии.*/ (мак.) *Врвен кукавичлук* ***е*** *храброс**та** од позиција на сила.*/ (мак.) *Пролетерски интернационализам* ***се*** *наши**те** работници, германски**те** марки и швајцарски**те** банки*. Не е ретка и појавата на глаголите *има,* (*за*)*дава*, како и на глаголот *прави*, сфатен во најширока смисла, кои пак, од своја страна, меѓу деловите што ги поврзуваат воспоставуваат:

- релација на еквиваленција (еднаквост): (мак.) *Беда по беда* ***прави (е еднакво на)*** *победа* .

- релација на адверсација (спротивставување): (мак.) *Имаме мала историја,* ***а*** *големи историчари*;

- релација на каузација (причинско-последична релација): (мак.) *Многуте бабици* ***даваат*** *килаво здравство*.

- релација на експликација (објаснување): (мак.) *Ниските луѓе* ***задаваат*** *ниски удари*.

- модална релација: (мак.) ***Сакаме*** *граѓанско опитество, но без опинци*.

Интересно е да се забележи дека употребата на, инаку, имплицитниот глагол во рамките на афоризмите со имплицитна глаголска релација би повлекла и промени што се огледуваат во неопходна употреба на определен член и на некои сврзници, како што може да се види од горе наведените примери во кои, покрај имплицитниот глагол, маркирани се и останатите промени што ги условува неговата експлицитна употреба. Од друга страна пак, може да се забележи исто така дека од нив исчезнува употребата на интерпункциските знаци "**:**" (две точки) и "**-**" (тире) кои се присутни во афоризмите со имплицитна глаголска релација и кои блокираат, во извесна смисла, експлицитна употреба на соодветен глагол, определен член или сврзник. Всушност, интерпукциските знаци во пишаниот говор, односно прозодиските признаци во усниот говор, го преземаат врз себе остварувањето на сите релации што би ги остварувале глаголот, членот или сврзникот доколку би биле експлицитно употребени. Употребата на овие знаци има за цел да го сведе на минимум бројот на употребени зборови во афоризмот, да избегне разводнување на изразот, овозможувајќи му згуснатост и изразност.

**3.1.2. Експлицитноста на глаголската релација** укажува на тоа дека за остварување на својата комуникациска финкција на афоризмот му е неопходно потребна глаголска форма на ниво на исказот. Глаголската релација може да биде изразена преку лично-глаголска форма или преку безличен глаголски начин (глаголски прилог, глаголска именка или инфинитив). Притоа, афоризмите се однесуваат како реченици, а не како реченични еквиваленти, па како творби ги следат синтаксичките правила на јазикот на кој се создаваат. На пр.: (мак.) *Валканите уши повеќе* ***слушаат.*** (Иван Карадак).

**3.2.** Од аспект на **БРОЈОТ НА РЕЧЕНИЦИ,** афоризмите можеме главно да ги поделиме на :

- **еднореченични** ;
- **двореченични**.

Секој од нив има своја **структура** која зависи од бројот на глаголски релации остварени во неа. Тој број може да варира од еден до четири.

### 3.2.1. Еднореченични афоризми:

Во рамките на еднореченичните афоризми можеме да издвоиме:

**А. Афоризми со една глаголска релација:**

(мак.) *Постојано **погодуваме** во промашувањата.* (Тодор Јовчевски); (мак.) *На народот му **се стемни** од светлата иднина*. (Ефтим Гашев); (мак.) *Зад секој молив **стои** некоја гума.* (Иван Карадак); (мак.) *Бубрегот во лој не **се жали** на покачен холестерол.* (Тодор Јовчевски) ; (фр.) *La femme des uns **fait le bonheur** des autres.* (Pierre Desproges) ; (фр.) *La courbe de tes yeux **fait le tour** de mon coeur*. (Paul Éluard) ; (фр.) *Un baiser légal ne **vaut** jamais un baiser volé.* (Guy De Maupassant)

**Б. Афоризми со две глаголски релации:**

(мак.) *Сите **шушкаат**, само лисјата **паѓаат***. (Иван Карадак); (мак.) ***Очекуваше** фотелја, а **доби** тврда столица.* (Тодор Јовчевски); (мак.) *Сè **тече**, само долговите **остануваат*** (Тодор Јовчевски); (мак.) *За да ме **заштитат** од промаја ми ги **затворија** сите врати.*(Тодор Јовчевски); (мак.) *Есента **дојде**, зелените **останаа***. (Тодор Јовчевски) ; (fr.) *Là où tant d'hommes **ont échoué**, une femme **peut réussir***. (Charles Maurice de Talleyrand); (fr.) *Les femmes c'**est** charmant, mais les chiens c'**est** tellement plus fidèles.* (Sacha Guitry); (fr.) *Les honnêtes femmes **sont** inconsolables des fautes qu'elles n'**ont** pas **commises***. (Sacha Guitry); (fr.) *Un ménage **est** bien **accordé** où les deux époux **ressentent** en même temps le besoin d'une querelle.* (Jean Rostand); (fr.) *Je ne **parle** pas aux cons, ça les **instruit***. (Michel Audiard); (fr.) ***Il y a** trois temps qui **déplaisent** souverainement aux jardiniers: le temps sec, le temps pluvieux et le temps en général*. (Pierre Daninos)

**а)** Афоризми со две глаголски релации од кои втората е елиптична :

(фр.) *La chair des femmes se **nourrit** de caresses comme l'abeille des fleurs*. (Anatole France)

**б) Афоризми со две глаголски релации од кои едната е супстантивизирана:**

(мак.) ***Кружењето*** *околу ѕвездите* ***е*** *природна појава.* (Иван Карадак); (мак.) ***Благодарение*** *на климата и културното поле* ***е*** *позелено.* (Ефтим Гашев)

**в) Афоризми со две глаголски релации од кои едната е адвербијализирана:**

(мак.) ***Удирајќи*** *по трутовите ги* ***испотепавме*** *пчелите.* (Иван Карадак); (мак.) ***Бистрејќи*** *ја политиката ја* ***загадивме*** *историјата.* (Ефтим Гашев)

**г) Афоризми со две глаголски релации од кои едната е имплицитна:**

(мак.) *Тие го* ***закопаа****, а тој -* ***мртов ладен****.* (Иван Карадак)

**В. Афоризми со три глаголски релации:**

(мак.) *Ништо не* ***гледам****, ништо не* ***слушам*** *– одлично се* ***чувствувам****.*(Иван Карадак); (мак.) *Јас* ***се изедов****, ти* ***се изеде****, тој сè* **-** ***изеде****!* (Иван Карадак); (мак.) *Политичарите го* ***оплакуваат*** *селото, поетите го* ***опеваат****, а селаните го* ***напуштаат****.* (Иван Карадак) ; (фр.) *Tout le secret des armes ne* ***consiste*** *qu'en deux choses: à* ***donner*** *et à ne point* ***recevoir****.*(Jean-Baptiste Poquelin Molière); (фр.) *Dans le monde, on* ***épouse*** *une femme, on* ***vit*** *avec une autre et l'on n'****aime*** *que soi.* (Maurice Blondel)

**а) афоризми со три глаголски релации од кои едната е адвербијализирана:**

(мак.) ***Чекајќи*** *секирата* ***да*** *му* ***падне*** *в мед,* ***остана*** *без огрев.* (Иван Карадак) ; (мак.) *Полтронот* ***спуштајќи се сака да летне****.*(Тодор Јовчевски)

**б) афоризми со три глаголски релации од кои едната е елиптична:**

(мак.) *Кучето* ***мавта*** *со опашката, коњот со главата, а човекот* ***ракоплеска****.* (Иван Карадак)

**в) афоризми со три глаголски релации од кои две се елиптични:**

(фр.) *On* ***a*** *les femmes dans les bras, puis un jour sur les bras, et bientôt sur le dos.* (Sacha Guitry); (фр.) *On ne* ***ment*** *jamais autant qu'avant les élections, pendant la guerre et après la chasse.*(Georges Clemenceau)

**Г. Афоризми со четири глаголски релации:**

(мак.) Цел живот **вообразуваше** дека **е** сонце, а сега **се чуди** што – **зајде**. (И. Карадак) ; (мак.) **Се чувствувам** како компир: **живеам** во визба, а кој **ќе стигне** ме **лупи**. (Иван Карадак) (fr.) *La femme* ***est*** *comme une ville: quand la*

*prise en **est** facile, elle **est** difficile à **garder**. (Jean Berthaud)* (fr.) ***Prenez** le temps comme il **vient**, le vent comme il **souffle**, la femme comme elle **est**.* (Alfred de Musset)

**а) афоризми со четири глаголски релации од кои едната е супстантивизирана:**

(мак.) ***Поделба** на трудот во кулинарството: едни **дробат**, други **запржуваат**, трети **сркаат***. (Иван Карадак)

### 3.2.2. Двореченични афоризми:

Во рамките на двореченичните афоризми можеме да издвоиме:

#### 3.2.2.1. Двореченични афоризми со две експлицитни глаголски релации:

(мак.) *Критичниот момент на кризата **помина**. Веќе **свикнавме** на сиромаштија*. (Иван Карадак); (мак.) ***Роден е** за предводник. Секогаш **бега** прв.* (Иван Карадак); (fr.) *La justice **est gratuite**. Heureusement elle n'**est** pas **obligatoire***.(Jules Renard)

#### 3.2.2.2.Двореченични афоризми со три глаголски релации:

(мак.) *Кој и **да дојде** ќе нѝ **ветува** планини и долини. Таков нѝ **е** релјефот* (Иван Карадак); (fr.) *Certains hommes n'**ont** que ce qu'ils **méritent.** Les autres **sont** célibataires.* (Sacha Guitry); (fr.) *La France **est** un pays extrêmement fertile. On y **plante** des fonctionnaires, il y **pousse** des impôts.* (Georges Clémenceau)

#### 3.2.2.3. Двореченични афоризми со четири глаголски релации:

(мак.) *Хиената кога те **јаде се смее**, а крокодилот **плаче**. Жртвата **нема** време за емоции.* (Иван Карадак); (мак.) *Кој **работи** – **има**. Кој не **работи** – **има** уште повеќе*. (Тодор Јовчевски); (fr.) *L'homme n'**est** pas **fait** pour **travailler**. La preuve, c'**est** que ça le **fatigue***. (Georges Courteline); (fr.) *Quand on **est aimé**, on ne **doute** de rien. Quand on **aime**, on **doute** de tout.* (Sidonie-Gabrielle Colette); (fr.) *Pourquoi **contredire** une femme? Il **est** tellement plus simple d'**attendre** qu'elle **change** d'avis!* (Jean Anouilh)

**А. Двореченични афоризми од кои едната реченица е со имплицитна глаголска релација:**

(мак.) *Нормално е што ги загадивме реките. **На секој чекор – мативода**.* (Иван Карадак); (мак.) ***Демографски парадокс**: Светот е сè понаселен, а луѓе*

*сè помалку.* (Иван Карадак); (мак.) ***Утеха за оние од дното****: Барем имаат за што да се фатат.* (Иван Карадак)

**Б. Двореченични афоризми од кои едната реченица е со елиптична глаголска релација :**

(мак.) *Непријателот* ***демне*** *од сите страни.* ***Пријателот само од зад грб****.* (Иван Карадак)

**3.3.** Од аспект на **ВИДОТ НА РЕЧЕНИЦИ** разликуваме, според комуникативната функција на самите реченици, афоризми вообличени во:

### 3.3.1. Раскажна реченица:

#### 3.3.1.1. Потврдни:

(мак.) *Секое песјо време си има свои шинтери.* (Иван Карадак); (fr.) T*ous les hommes naissent comédiens, sauf quelques acteurs.* (Sacha Guitry).

#### 3.3.1.2. Одречни:

(мак.) *На клучно место* ***не*** *смее да се става – клучар*. (Иван Карадак); (fr.) *Trop de repos* ***n****'a* ***jamais*** *fait mourir personne.* (Tristan Bernard)

### 3.3.2. Прашална реченица:

(мак.) *Дали паѓањето од власт се смета како повреда на работното место* ***?*** (Иван Карадак); (мак.) *Чуму триумфалната порта кога во историјата се влегува и низ капиџи* ***?*** (Ефтим Гашев)

### 3.3.3. Извична реченица:

(мак.) *Алал ви вера – неверници* **!** (Ефтим Гашев); (fr.) *Oh! faire son voyage de noces tout seul* ! (Jules Renard)

**3.3.4. Заповедна реченица** (кај овие реченици се употребува форма на заповедниот начин за да се искаже блага заповед, совет)**:**

(мак.) ***Пренесувајте*** *ги традициите од глава в глава, а не од колено на колено !*; (мак.) *Не* ***наведнувај*** *се низ прозорецот – не знаеш кој ти е зад грб !* (Тодор Јовчевски); (мак.) ***Чукни*** *си ја главата, а не градите !* (Ефтим Гашев); (фр.) *Ne* ***faites*** *pas l'amour le samedi soir parce que, s'il pleut le dimanche, il ne reste plus rien à faire.* (Sacha Guitry)

**3.4.** Според **ВИДОТ НА РЕЧЕНИЦИ ВО СЛОЖЕНАТА РЕЧЕНИЦА** односно видот на релација меѓу независните или меѓу дел-реченицата и независната во рамките на една сложена реченица, може да се сретнат повеќе видови :

### 3.4.1. Независно-сложени:

#### 3.4.1.1. Спротивна реченица:

(мак.) *Цел живот солеше ум,* ***а*** *умре од шеќерна болест*. (Иван Карадак); (мак.) *Нашиот директор не е земјоделец,* ***ама*** *убаво нѐ обработува.* (Тодор Јовчевски); (фр.) *Il y aurait plusieurs façons d'être con,* ***mais*** *le con choisit toujours la pire*. (Frédéric Dard); (fr.) *Il arrive à un con d'avancer,* ***mais*** *seulement à reculons*. (Frédéric Dard)

### 3.4.2. Зависно-сложени:

#### 3.4.2.1. Декларативна реченица:

(фр.) *Je crois* ***que*** *les femmes sont faites pour être mariées, et* ***que*** *les hommes sont faits pour être célibataires. C'est de là que vient tout le mal !* (Sacha Guitry)

#### 3.4.2.2. Односна реченица:

(мак.) ***Кој*** *има слаб грб, му го товарат самарот.*; (мак.) ***Оној што*** *живее во гулабарник, најдобро знае зошто гулабот е птица на мирот.* (Иван Карадак); (fr.) ***Ceux qui*** *ne savent pas où ils vont sont surpris d'arriver ailleurs.* (Pierre Dac); (fr.) *Il y a des femmes* ***dont*** *l'infédilité est le seul lien* ***qui*** *les attache encore à leur mari*. (Sacha Guitry)

#### 3.4.2.3. Иклучна реченица:

(мак.) *Сите шушкаат,* ***само*** *лисјата паѓаат.* (Иван Карадак); (мак.) *Сѐ тече,* ***само*** *долговите остануваат.* (Тодор Јовчевски)

#### 3.4.2.4. Допусна реченица:

(мак.) ***Иако*** *чукаа празна слама, спиеа на пердуви.* (Тодор Јовчевски)

#### 3.4.2.5. Условна реченица:

(мак.) *Не замавнувај со остенот* ***ако*** *врвот ти е тап.* (Ефтим Гашев); (мак.) ***Ако*** *не играш како ти свират, може да станеш последна дупка на свирката.* (Тодор Јовчевски); (мак.) ***Ако*** *е во виното вистината, тогаш алкохолизмот е филозофски правец.* (Иван Карадак); (fr.) ***Si*** *la femme était bonne, Dieu en aurait une.* (Sacha Guitry); (fr.) ***Si*** *Dieu nous a fait à son image, nous lui avons bien rendu*. (François Marie Arouet Voltaire); (фр.) *Vous avez parfaitement le droit de dire à un fumeur qu'il fume trop* ***s'****il fume votre tabac*. (Sacha Guitry)

#### 3.4.2.6. Причинска реченица :

**(мак.)** *Ја сакаше државата* ***поради*** *надежта дека ќе изумре и дека ќе ја наследи.* (Тодор Јовчевски)

#### 3.4.2.7. Целна реченица:

(мак.) ***За да*** *ме заштитат од промаја, ми ги затворија сите врати* (Тодор Јовчевски); (мак.) ***За да*** *ѝ купи бунда, остана без гаќи.* (Тодор Јовчевски); (фр.) ***Pour que*** *le vin fasse du bien aux femmes, il faut que ce soient les hommes qui le boivent.* (Catherine Bugnard)

#### 3.4.2.8. Временска реченица:

(мак.) ***Кога*** *ја прочитав неговата најнова збирка, сфатив дека и Пегаз бил само – коњ.* (Иван Карадак); (фр.) ***Quand*** *on ment à une femme, on a l'impression qu'on se rembourse.* (Sacha Guitry); (фр.) ***Lorsque*** *ma femme me fait un cadeau, j'ai deux surprises: d'abord le cadeau, ensuite de le payer.* (Maurice Donnay); (фр.) *Les curés se consolent de n'être pas mariés* ***quand*** *ils entendent les femmes se confesser*. (Armand Salacroix)

#### 3.4.2.9. Компаративна реченица:

(фр.) *L'avenir est* ***la seule*** *sorte de propriété* ***que*** *les maîtres concèdent de bon gré aux esclaves*. (Albert CAMUS); **(**фр.) *Rien n'est* ***plus*** *semblable à l'identique* ***que*** *ce qui est pareil à la même chose et réciproquement*. (Pierre DAC)

Горенаведените примери на афоризми во македонскиот и во францускиот јазик укажуваат дека и во двата јазика реченичниот карактер на афоризмите (bons mots, mots d'esprit) имплицира постоење препознатливи синтаксички модели на афоризми со имплицитна и со експлицитна глаголска релација. Што се однесува до синтаксичкиот модел со имплицитна глаголска релација, можеме да констатираме дека неговата појава во корпусот на француски примери речиси и да не е забележана. Македонските примери пак, со имплицитна глаголска релација се многу почести. Тие се изразени со голема стилска вештина која успева кај приметелот да поттикне логичко интензивирање на мислата.

## 4. СЕМАНТИЧКИ ОБЕЛЕЖЈА НА АФОРИЗМИТЕ

Во портретирањето на корелацијата меѓу македонските афоризми и она што, според веќе понудената дефиниција, ним им соодветствува во францускиот јазик, *les mots d'esprit*, неизбежно се наметнува потребата од проследување на нивната тематска ориентираност од причина што овие паремиски единици се одликуваат со извонредна разновидност во тој поглед. Но, за различните правци на тематската ориентираност, сепак, може да се каже дека тие имаат една заедничка појдовна точка. Заедничката појдовна точка во која тие се соединети и која претставува генератор за нивната појава е всушност воспоставената **норма** во една општествена заедница, сфатена како мерило за расудување и вреднување на појавите. Таа служи како еден вид репер според

кој припадниците на една заедница го сообразуваат своето однесување и според кој го разликуваат дозволеното од девијантното однесување. На нормата, како стандард врз основа на кој поставуваме одредени барања или донесуваме одредени заклучоци, наидуваме постојано. Секое нејзино непочитување, независно дали се работи за некаква општоприфатена, универзална норма, за норма во културната, јазичната или во некоја друга сфера, ќе претставува сигнал за тенденција кон абнормалното. Секоја ваква тенденција пак, во двете соодветни општествени заедници, француската и македонската, истовремено ќе предизвика реакција, т.е. ќе претставува **мотив** за создавање *афоризам* (*mot d'esprit*) [83]. Во зависност од тоа во кој контекст ќе се појави сигналот за ваква тенденција, во насока на тој контекст ќе биде и тематската ориентираност на *афоризмот* (*mot d'esprit*). Колку се тие сигнали почести во даден контекст, толку и бројот на афоризмите со тема од соодветниот контекст е поголем.

Вака сфатената мотивираност на афоризмите укажува, од своја страна, на една заедничка карактеристика на овие говорни единици во двата јазика. Таа се огледува во кумулирање искази со различни тематски вообличувања што ги засегаат превирањата и девијантните појави во соодветните општествени средини вреднувани, најчесто, од аспект на нивниот причинител, моралното (не)однесување на човекот, а честопати надополнети со одредена доза на хумор или сатира [84].

---

[83] Во слична насока е и искажувањето на Кочо Урдин кој во предговорот на својата книга *И кога мислиш размислуваj* зборува за своите почетоци како автор на афоризми: "*Во тоа време нашата мила стопанска и политичка бирократија почна да збеснува од привилегии и почна на општо основание да ги дупи на сите можни начини невините социјалистички закони за моралот, па врховното политичко раководство на земјата, за да ја спречи оргијата на грабежите и дубарите што се правеа со внесување на странски автомобили во земјата му сугерирало на уредништвото на "Јеж" да распише конкурс за афоризми со чија помош ќе се камшикуваат расцветаните појави на криминалот во земјата.",* Урдин, Кочо: *И кога мислиш размислувај: афоризми,* К. Урдин, Скопје, 2000, стр. 6

[84] На француските Интернет страници, на кои можат да се најдат и збирки од вакви духовити состави, се врши редовно дополнување со искази кои настануваат како реакција на одредена актуелна појава или настан. Така на пример, на страницата под наслов *Dernière minute*, посветена на хуморот, може да се прочитаат датирани искази кои обработуваат актуелни теми:

29/01/2003*: Bientôt la guerre en Irak ? George W. Bush a tellement préparé cette guerre qu'une non intervention des Etats-Unis ferait l'effet d'une bombe.*;

10/08/2003: *Irak: 3 mois après la victoire des Américains, toujours aucune de traces d'armes de destruction massive: En revanche, on aurait trouvé aux Etats-Unis d'énormes stocks d'armes de désinformation massive*.;

30/01/2003: *Affaire Elf: Roland Dumas relaxé par la Cour d'Appel: Roland Dumas était déjà nourri, logé par la République, il est désormais blanchi par la Justice*.;

Во **македонскиот јазик**, најчесто афоризмите се однесуваат на **човекот и општеството,** што обично се илустрира со карикатурално прикажување на однесувањето на човекот во рамките на една општествено-политичката средина [85]. Оваа, да ја наречеме, глобална ориентираност на афоризмите, се состои од повеќе теми кои, иако навидум независни од неа, сепак одат во правец на нејзина обработка, однесувајќи се како аспекти од кои таа се согледува. Во оваа смисла, можеме да издвоиме четири главни теми на афоризмите:

- **Човекот како единка;**
- **Човекот како припадник на одреден етнос;**
- **Односите човек-општество и општество-човек;**
- **Општеството и општествените феномени.**

**4.1.** Во рамките на темата во која се обработува **ЧОВЕКОТ КАКО ЕДИНКА**, најчесто се прикажани негативните карактерни особини на **човекот како суштество**:

### 4.1.1. Човековата нечовечност:

(мак.) *Сè е во парите, но човекот го нема ни во нив.* (Киро Урдин); (мак.) *Малиот човек е мал и кога е голем*. (Стојан Киселиновски); (мак.) *Вистинскиот непријател нема да те изневери и тогаш кога ти е најтешко.* (Кочо Урдин); (мак.) *Чуовеку, чувај се од онојга што личи на тебе !?!* (Кочо Урдин)

### 4.1.2 Човековата нечесност:

(мак.) *Кога детето свесно ќе ја користи лагата, бидете среќни. Веќе станало човек.* (Стојан Киселиновски); (мак.) *Тој е човек од збор. Дела не чекајте.* (Иван Карадак.); (мак.) *За да се искачи повисоко гребе со прсти.* (Благоја Стаматовски); (мак.) *Тие што најмалку црнчат – највеќе поцрнуваат на море*. (Благоја Стаматовски)

---

14/05/2002: *Francis Mer, nouveau ministre de l'Économie et des Finances doit s'attaquer à la réforme du Trésor Public. Les syndicats de la fonction publique espèrent que Francis Mer ne fera pas de vagues*.;

10/05/2002: *Réélection de Jacques Chirac à la présidence de la République Française avec plus de 82% des suffrages exprimés. Ça fait 82% des Français qui refusent de voir l'ancien Maire de Paris en prison*. (http://och.free.fr/humour/Breves2003.htm)

[85] Во таа смисла, во својата рецензија за ракописот афоризми на Бошко Перински *На бош*, Анте Поповски наведува: "*Тема на овие афоризми е севкупната морална, социолошка и културолошка ситуација последниве години кај нас. Станува збор за големо огледало на кое убаво се распознава нашата ексцентричност и ќошлестост, во секој случај: деформираност на нашето опшетство и човечко битие*.", Бошко Перински *На бош*, Едит, Скопје, 1994, стр. 84.

### 4.1.3. Човековата глупавост:

(мак.) *Убавината на глупоста се наоѓа токму во нејзината неповторливост.* (Стојан Киселиновски); (мак.) *Глупоста никој не може да ја помести. Тешка е.* (Стојан Киселиновски); (мак.) *Кога на мостот ќе се сретнат разумот и глупоста, разумот секогаш се поклонува, а глупоста гордо поминува.* (Стојан Киселиновски); (мак.) *На многумина главата им е пресадена – размислуваат со туѓа памет.* (Благоја Стаматовски); (мак.) *Кога си изгубил вистински пријател за глупост, поглупав си од неа.* (Кочо Урдин)

### 4.1.4. Човековото лицемерие:

(мак.) *Откако станавме верници, сè помалку ги почитуваме Божјите заповеди*. (Благоја Стаматовски); (мак.) *Некои се колнат во Бога, а шуруваат со ѓаволот*. (Благоја Стаматовски); (мак.) *Со години Маркс му стоеше во витрина, а капиталот во Швајцарија.* (Бошко Перински); (мак.) *Многу се поклонуваат, но малку почитуваат.* (Стојан Киселиновски); (мак.) *Со едноминутно озборување му оддадовме почит на починатиот.* (Иван Карадак); (мак.) *Зад насмевките демнат забите!* (Киро Урдин)

### 4.1.5. Човековата завист:

(мак.) *Завидливоста, кога забележува туѓа вредност или туѓа среќа, веднаш се претвора во работлива кртица.* (Стојан Киселиновски); (мак.) *Некои луѓе сопствените слабости ги покриваат со критикување на туѓите способности.* (Благоја Стаматовски); (мак.) *Зависта е за слабите* - *убавината ја ценат само силните.* (Благоја Стаматовски); (мак.) *Иако е неписмен се обидува на мојата кариера да ѝ стави точка.* (Тодор Јовчевски); (мак.) *Кога во друг без причина плукаш првин себе се намокруваш.* (Кочо Урдин)

Освен тоа, негативните особини на човекот се прикажуваат и од гледна точка на **неговата полова припадност.** Во афоризмите и во двата јазика како носители на негативните особини од гледна точка на полот се прикажани особено **ЖЕНИТЕ**. Тоа докажува дека пишувачи на афоризми биле најчесто мажите кои се држат до одредени наследени стереотипи во однос на сфаќањата за жената и нејзината положба во општеството.

Меѓу големиот број негативни карактеристики што ѝ се припишуваат на жената, спаѓаат и следните :

### 4.1.6. Зборливоста на жената:

(фр.) *Les femmes n'iront pas au Paradis, car il est dit dans un verset de l'Apocalypse: "Et il se fera au ciel un silence d'une demi-heure !"* (Henry de Montherlant)

### 4.1.7. Лошотијата на жената:

(фр.) *La femme ne voit jamais ce que l'on fait pour elle; elle ne voit que ce que l'on ne fait pas.* (Georges Courteline); (фр.) *Si la femme était bonne, Dieu en aurait une.* (Sacha Guitry); (фр.) *Les femmes sont des créatures imparfaites créées pour le mal; donc, leur demander de faire le bien c'est exiger d'elles la chose impossible.* (Alexandre Dumas); (фр.) *Celui qui ne comprend pas qu'on puisse étrangler une femme ne connaît pas les femmes*. (P. Léautaud); (фр.) *La trahison est la seconde nature des femmes.* (P. Léautaud)

### 4.1.8. Глупавоста на жената:

(фр.) *Je n'ai jamais eu de chance avec les femmes, il est toujours arrivé un moment ou leur bêtise a dépassé mon amour.* (P. Léautaud); (фр.) *Si les hommes n'entendent rien au cœur des femmes, les femmes n'entendent rien à l'honneur des hommes.* (Alexandre Dumas - Fils)

### 4.1.9 Грдоста на жената:

(фр.) *Le meilleur préservatif, Madame, c'est la laideur.* (Hervé Bazin); (фр.) *Une femme sans poitrine, c'est un lit sans oreillers.* (Anatole France); (фр.) *L'enfer des femmes, c'est la vieillesse*. (François de La Rochefoucauld); (фр.) *L'existence d'une très jolie femme ressemble à celle d'un lièvre le jour de l'ouverture* (de la chasse). (Paul Morand**);** (фр.) *Les femmes préfèrent être belles plutôt qu'intelligentes parce que, chez les hommes, il y a plus d'idiots que d'aveugles.* (Yvonne Printemps)

Позитивните карактерни особини на човекот, како на пример добрината, широкоградоста, стремежот кон правдина, и сл. не се изложени на критика во вистинска смисла на зборот, туку се среќаваат како спротиставени на негативните особини на оние луѓе кои ги фрлааат во сенка **доблесните карактери:**

### 4.1.10. Негативните особини како контрапункт на позитивните:

(мак.) *На добриот човек му се случува двоен канибализам: не само што го јадат лошите луѓе, туку и самиот себе се јаде!* (Благоја Стаматовски); (мак.) *На човекот кој е со широко срце – брзо ќе му треба интензивна нега*. (Благоја Стаматовски); (мак.) *Ги скина чевлите барајќи правда – сега оди бос по трње.* (Благоја Стаматовски); (мак.) *Цел живот одеше по исправни патеки – го прегазија на пешачки премин.* (Благоја Стаматовски)

### 4.2. Човекот како припадник на одреден етнос:

Кога погоре набројаните позитивни и негативни обележја на човековиот карактер се прикажуваат од аспект на етнос, тие го сублимираат **менталитетот на македонскиот народ:**

(мак.) *Македонците никогаш не гладуваат - секој ден се јадат меѓу себе*. (Благоја Стаматовски); (мак.) *Побрзо ќе се решат меѓу-етничките односи, отколку односите меѓу Македонците.* (Благоја Стаматовски); (мак.) *А бре, Македонче, за каде те спремаат ?* (Ефтим Гашев); (мак.) *Македонец за Македонецот е – Индијанец!* (Ефтим Гашев); *Македонецу: ако си ја продадеш земјата на инородци, си го продал и својот гроб.* (Кочо Урдин); (мак.) *Парадоксално: Македонците опстанале самоуништувајќи се!?!* (Кочо Урдин); (мак.) *Нашинска: еден се бори за сите, сите се борат да го соборат.* (Кочо Урдин)

### 4.3. Односите човек-општество и општество-човек:

Во рамките на оваа тема може да издвоиме две поттеми:

#### 4.3.1. Односот на човекот кон општествената заедница:

(мак.) *Оние што ведрат и облачат, најмногу продаваат ветер и магла*. (Бошко Перински); (мак.) *Ја сакаше државата поради надежта дека ќе изумре и дека ќе ја наследи*. (Тодор Јовчевски); (мак.) *Национален специјалитет – стопанството во каша*. (Тодор Јовчевски); (мак.) *И тој би сакал да умре за Татковината но од природна смрт*. (Иван Карадак)

#### 4.3.2. Односот на општествената заедница кон човекот:

(мак.) *Во комунизмот мислењето е забрането, зашто нема потреба секој да мисли.* (Бошко Перински); (мак.) *Бившата држава одумре, умирањето на народите е во тек.* (Бошко Перински); (мак.) *И во демократијата се слуша гласот на народот – кога плаче.* (Ефтим Гашев); (мак.) *Ако Револуцијата ги јадеше своите деца – Транзицијата ќе ги изеде и нашите внуци*. (Благоја Стаматовски); (мак.) *Во секоја војна народот е во првите редови. После војната, водачите !* (Благоја Стаматовски); (мак.) *Со ветувањето ќе ве фатат на јадица – потоа ќе ве стават во тавче.* (Благоја Стаматовски)

### 4.4. Општеството и општествените феномени :

Во рамките на четвртата тема може да се изделат следните поттеми:

#### 4.4.1. Општественото уредување:

(мак.) *Не знам каков е западниот капитализам, но знам дека нашиот е гнил.* (Бошко Перински); (мак.) *За оние што го преспаа комунизмот, капитализмот е кошмарен сон.* (Бошко Перински); (мак.) *Транзиција: на ти, дај ми !?!* (Кочо Урдин)

#### 4.4.2. Општествените феномени:

##### 4.4.2.1 Митото и корупцијата:

(мак.) *Сè додека дизајнерите прават облека со џебови ќе постои мито и корупција.* (Благоја Стаматовски); (мак.) *Токму поради подмачкување многу работи чкрипат*. (Тодор Јовчевски); (мак.) *И богатите евтино се продаваат.* (Бошко Перински); (мак.) *Критичарите онемуваат кога ќе им ги наполнат устите со пари !*?! (Кочо Урдин); (мак.) *Бирократскиот апарат има ограничена гаранција. Функционира додека се подмачкува.* (Ефтим Гашев)

##### 4.4.2.2. Политиката и политичарите:

(мак.) *Политиката е универзална религија чиј бог се парите*. (Кочо Урдин); (мак.) *Политичарите се како зеленчукот: траат додека им е сезоната* !?! (Кочо Урдин); (мак.) *Господа политичари, не трчајте пред проблемите. Кога ќе ве стигнат ќе ве прерипаат* !?! (Кочо Урдин)

##### 4.4.2.3. Бракот и односите меѓу мажот и жената во него:

###### 4.4.2.3.1. Брачната заедница:

Најчесто брачната заедница е прикажана со негативна конотација. На пр.:

(мак.) *Бидејќи љубовта е слепа, пред да стапите во брак, проверете го видот на очен лекар*. (Благоја Стаматовски); (фр.) *Je suis pour l'indissolubilité du mariage. C'est le seul moyen de ne pas faire l'imbécile deux fois*. (Jean Anouilh); (фр.) *Je me suis marié deux fois, deux catastrophes: ma première femme est partie, ma deuxième est restée.* (Francis Blanche); (фр.) *Le mariage est une pièce à deux personnages dont chacun n'étudie qu'un rôle, celui de l'autre*. (Octave Feuillet); (фр.) *Deux personnes mariées peuvent fort bien s'aimer si elles ne sont pas mariées ensemble*. (Sacha Guitry); (фр.) *Le mariage: un échange de mauvaises humeurs pendant le jour et de mauvaises odeurs pendant la nuit*. (Guy de Maupassant); (фр.) *Un bon mariage serait celui d'une femme aveugle et d'un homme sourd.* (Montaigne)

###### 4.4.2.3.2. Односот на жената кон мажот во брачната заедница:

(мак.) *Феминистките не ги разликуваат обичните батерии од мажите. Ги фрлаат по употребата.* (Тодор Јовчевски); (мак.) *Жените ги чуваат*

*мажите во срцето. Тука е страшен проблемот со станбен простор.* (Тодор Јовчевски); (мак.) *Мажот се смета за центар на бракот. Затоа жената го обележува со – нула.* (Иван Карадак); (fr.) *Certaines femmes ne prêtent attention aux propos de leurs maris que lorsqu'ils parlent pendant leur someil.* (Sacha Guitry); (fr.) *Que les femmes ne se plaignent point des hommes: ils ne sont que ce qu'elles en ont faits.* (Charles Pinot-Duclos)

#### 4.4.2.3.3. Односот на мажот кон жената во брачната заедница:

(фр.) *J'imagine un mari trompé disant: "Ce qui m'exaspère, c'est de penser que ce Monsieur sait maintenant de quoi je me contentais."* (Sacha Guitry); (фр.) *Pourquoi n'aimerait-on pas sa femme? On aime bien celle des autres.* (Alexandre Dumas)

Работејќи во посочената глобална тематска рамка и настојувајќи да упатат критика кон конкретна појава, авторите на афоризми честопати применуваат една постапка, позната уште во грчката античка традиција, со која на животните им се придаваат човечки својства и алегориски се насликуваат луѓето со цел да се исмејат нивните карактерни особини, слабости и маани [86]. Така на пример, многу често ќе наидеме на *лисицата* чијашто итрина и лакомост, особини што се врзуваат за карактерот на ова животно, ќе му послужат на авторот на афоризми алегориски и доста успешно да го прикаже карактерот на одредена категорија луѓе. Освен лисицата, во афоризмите може да се сретнат и волот, мајмунот, камелеонот, коњот, овцата во чиишто карактерни особини се препознаваат карактерни особини на луѓе. Фигуративнта употреба на овие животни во афоризмите најчесто има негативна конотација. На пример:

**а) Лисица** - човек којшто е итар, бистар, брз во размислувањето и кој обично успева да го добие она што го наумил.

(мак.) *Кога лисицата сама би ја продавала својата кожа, би ја дала за сто кожи од диносаурус*. (Александар Кујунџиски); (мак.) *Кој знае кои лисици се понамножени: дали оние во градовите или оние надвор од нив!* (Александар Кујунџиски); (мак.) *За лисицата, јајцето е светла перспектива.* (Васил Толевски)

**б) Вол** - човек со ограничена интелигенција, груб, несмасен и неинвентивен во својата работа.

---

[86] Познато е дека ваквата постапка придонела за изделувањето на жанровскиот вид **басна,** станувајќи негова доминантна особина. Иако оваа постапка не е доминантна особина на жанровскиот вид афоризам, сепак, во некои афоризми наидуваме на алегориско прикажување на човековите особини што во извесна смисла ги доближува овие два жанровски вида.

(мак.) *На кое поле и да работи, волот си останува – вол*. (Иван Карадак); (мак.) *И во државните јасли волот е вол*. (Ефтим Гашев); (мак.) *Знам воле што теле беше.*; (мак.) *Во државните јасли сè волови расни.*; (мак.) *Волот е нашиот симбол: тргај, трај и трпи.*; (мак.) *Еден вол ја даде следнава изјава: Многу сум задоволен, чукањето празна слама е сè попродуктивно.* (Иван Карадак)

**в) Волк** – лош човек кој претставува опасност за околината.

(мак.) *Нашите волци место влакното го менуваат – трлото.*; (мак.) *Современиот волк Црвенкапа ја јаде преку курсни разлики.* (Иван Карадак); (мак.) *Современите волци овците ги молзат.* (Звонко Никодиновски); (мак.) *Ние за волкот – волкот во Владата и Парламентот.* (Благоја Стаматовски)

**г) Мајмун -** човек кој, иако не е многу надарен за работата што ја работи, е вешт при остварување на своите цели.

(мак.) *Бирократскиот мајмун со печати се качува нагоре.* (Ванчо Толевски); (мак.) *Мајмунот го фативме. Уште да ги фатиме луѓето кои настанале од него.* (Живко Павлов); (мак.) *Кај што е џунгла, највисоко се качуваат – мајмуните*. (Иван Карадак); (мак.) *Во џунглата на асфалтот, мајмунот е цар на животните.* (Живко Павлов)

**д) Камелеон -** човек кој своите ставови ги менува по потреба и во зависност од ставовите на средината исто како што камелеонот ја менува својата боја за да се сообрази со околината. Преку камелеонот најчесто се идентификуваат превртливците, лицата што се занимаваат со политика…

(мак.) *Во социјализмот камелеоните се секогаш црвени*. (Васил Толевски); (мак.) *Камелеонот точно знае кога се менува бојата*. (Ефтим Гашев)

**ѓ) Мечка -** човек што поседува моќ, но кој таа моќ ја злоупотребува за сопствени цели.

(мак.) *Изгледа дека мечките нѝ се поважни од работниците !! Нив барем државата ги штити со закон.* (Васил Толевски); (мак.) *Најголемо производство на мед и годинава пријавија – мечките.* (Иван Карадак); (мак.) *Побарав услуга од една мечка. Ми направи мечкина услуга.* (Иван Карадак); (мак.) *Не го заштитија со закон поради една пречка: не беше мечка*. (Иван Карадак, епиграм)

**е) Коњ** – глупав човек

(мак.) *Нашите коњи се со педигре – од Троја.*; (мак.) *Велат: Да ги заузданме проблемите !! Изгледа пак некои коњи се виновни.* (Васил Толевски); (мак.) *Време е некои коњи од аграрот да ги испратиме во пензија.* (Н. Џамбазов)

**ж) Овца -** човек кој мирно и без спротивставување ја поднесува неправдата што му се нанесува.

(мак.) *За овците, молзењето претставува смисла на животот*. (Иван Карадак)

Во афоризмите може да се сретнат дури и РАСТЕНИЈА чиишто физички особини и изглед се користат со цел карикатурално да се претстават особините на деловите од човечкото тело (најчесто главата) како и особините на човековиот карактер. Фигуративната употреба на овие растенија исто така има негативна конотација.

**а) Тиква** – најчесто симболизира глупав човек со голема, но празна глава.

(мак.) *Со ползење дури и тиквите се качуваат високо.*; (мак.) *Како во земјоделството така и во политиката - тиквите најбргу напредуваат*. (Васил Толевски); (мак.) *Таму каде што тиквите се на власт, народот грицка семки.* (Васил Толевски)

**б) Ружа** (Роза) - симболизира жена која поседува физички квалитети, но која не избира средства и начини за да ја постигне својата цел.

(мак.) *Како ружата меѓу толку трње успеала да се искачи на врвот?* (Живко Павлов)

**в) Дрво -** човек незнајко

(мак.) *Нас-дрвата нè изгореа*. (Иван Карадак)

Иако поретко, и имињата на некои ПРОФЕСИИ се употребуваат за да се претстави неспособноста како човекова карактерна особина:

(мак.) *Од сите музичари највеќе имаме* ***трубачи***. (Тодор Јовчевски)

Во обидот на авторите на афоризмите што поуспешно да се претстави човекот како нечовечно суштество, тие честопати му придаваат АНИМАЛНИ СВОЈСТВА. Најбројни се афоризмите во кои тој е претставен како куче што лае и каса. Поретки се оние во кои му се придаваат други анимални својства:

(мак.) *Не лај ако не знаеш да касаш.* (Ефтим Гашев); (мак.) *Превентива против беснило: И вие – касајте!* (Иван Карадак); (мак.) *Песот лае на месечината, а работникот на – месецот.* (Иван Карадак); (мак.) *После лаење нема – каење.* (Иван Карадак); (мак.) *Имам пријател верен како пес. Каде ќе стигне ме – олајува.* (Иван Карадак); (мак.) *Оној што јаде месо – пее ! Се очекува работникот да почне да лае !!* (мак.) *Оној што постојано оди по стадото и кога зборува блее !?!* (Кочо Урдин)*;* (мак.) *Некои другари се како мршојадци. Летаат високо, а грабаат од доле.* (Васил Толевски).

Од наведените примери може да се забележи дека анималната лексика во афоризмите се употребува пред сè со негативна конотација. Потребно е само да се примени општоприфатена семиологија на едно животно, растение или професија, за да се формулира една низа од искуства стекнати во една општествена заедница што носат силен етнопсихолошки белег на таа заедница.

## 5. ЗАКЛУЧОК

Тематиката во посочените афоризми (bons mots) најчесто ја отсликува општествената актуелност, што е потврда дека нивното создавање оди во пресрет на колективната духовна потреба на едно општество, следејќи го неговиот развој и новите појави. Имајќи ја како поткрепа хумористичната дарба на авторот, овие тематски содржини ги изнесуваат главно човековите слабости, пороци, неискрените брачни односи и воопшто моралните маани што всушност ги има и во македонското и во француското општество. Сепак, разликите се изразуваат преку различните менталитети кои се одраз на психолошките одлики градени во овие општества со векови. Од погоре посочените теми овде би ја издвоиле смислата за самокритичност и себеисмевање, обработена во темата за менталитетот на македонскиот народ, што не ја сретнавме во француски примери. Разлики се сретнуваат и на ниво на духовната култура што е воочливо главно преку значајноста на тематиката во која доаѓаат до израз културната и политичката основа на одделните општества.

## КОРИСТЕНА ЛИТЕРАТУРА

БАЛОВСКИ, Мјечислав: "Историјата на полскиот афоризам врз фонот на светската афористика", *Славистички студии*, Филолошки факултет "Блаже Конески", Скопје, бр.8-9, 1999/2000, стр. 173-185.

BOSQUET, Alain: *La fable et le fouet*, Gallimard, Paris, 1995.

DIDIER, Jean-Jacques: "Le mot d'esprit ou la piqûre et le coton" (1[e] partie), *Le Langage et l'Homme*, vol. XXVI, n° 4 (décembre 1991), стр. 233-259.

DIDIER, Jean-Jacques: "Le mot d'esprit ou la piqûre et le coton" (2[e] partie), *Le Langage et l'Homme*, vol. XXVII, n° 1 (mars 1992), стр.21-47.

ФЕДОРЕНКО, Н.Т. & СОКОЛЬСКАЯ, Л. И.: *Афористика,* Наука, Москва, 1990.

ГАШЕВ, Ефтим: *Драпаници,* Ефтим Гашев, Скопје, 2000.

ГАШЕВ, Ефтим. "Афоризми", *Одбрана,* Министерство за Одбрана на РМ, Скопје, 1996, (V), бр. 25, стр. 50.

GUITRY, Sacha: *Pensées, maximes et anecdotes*, Le cherche midi éditeur, Paris, 1985, 171 стр.

ЈОВЧЕВСКИ, Тодор: *Мудростите на еден фрик: афоризми,* Книжевна младина на Македонија, Скопје, 1987.

КАРАДАК, Иван: *Од врвот на јазикот: афоризми,* Студентски збор (Библиотека Кикс), Скопје, 1987.

КИСЕЛИНОВСКИ, Стојан: *Афоризми,* Менора, Скопје, 1992.

КУЈУНЏИСКИ, Александар: "Дивата свиња во афоризми", *Ловец,* Орган на Сојузот на ловечките организации на Македонија за одгледување, заштита и ловење дивеч, Скопје, 1989 (XLII), бр. 3-4, стр. 34.

КУЈУНЏИСКИ, Александар: "Лисицата во афоризми", *Ловец,* Орган на Сојузот на ловечките организации на Македонија за одгледување, заштита и ловење дивеч, Скопје, 1990, бр.1, стр.33.

LITTRÉ, Émile: *Dictionnaire de la langue française*, Paris, 1963.

МИНОВА-ЃУРКОВА, Лилјана: *Синтакса на македонскиот стандарден јазик,* Радинг, Скопје, 1994.

MONTANDON, Alain: *Les formes brèves,* Hachette, Paris, 1992.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: "Метаговорните глаголи во францускиот јазик I", во *Годишен зборник на Филолошкиот факултет*, Скопје, 1985-1986 (кн. 11-12), стр. 273-326.

ОГНЕНОВСКИ, Трајко: *Народниот хумор и смеата во македонската народна проза (новелите и анегдотите),* Друштво за наука и уметност – Факултет за учители и воспитувачи, Битола, 1999.

*Остен* - хумористичен весник.

ПАВЛОВ, Живко: *Македонска поетска пародија,* Матица Македонска, Скопје, 2000.

ПЕРИНСКИ, Бошко: *На бош,* Едит, Скопје, 1994,

ПОЛАЗАРЕВСКИ, Ванчо: *Па што: скриптиз,* Млад борец, Скопје, 1987.

ПОЛЕНАКОВИЌ, Харалампие: *Во екот на народното будење,* Мисла, Скопје, 1973.

СТАМАТОВСКИ, Благоја: *За рајот и пеколот – афоризми,* Б. Стаматовски, Тетово, 1999.

СТАНОЈЕВИЌ, Томислав: *Ризница на афоризми,* ТОПЕР, Скопје, 2001.

ŠKREB, Zdenko & STAMAĆ, Ante: *Uvod u književnost,* Grafički zavod Hrvatske, Zagreb, 1983.

ТОЛЕВСКИ, Васил: *Четири чекори до вистината,* Студентски збор, Скопје, 1988, 80 стр. (Библиотека Кикс)

ТУШЕВСКИ, Ванчо: "Мудрословијата (афоризмите) на Јордан Хаџи-Константинов Џинот", во *Велес,* Друштво за наука и уметност Велес, Велес, 1997, бр.1.

УРДИН, Кочо: *И кога мислиш размислувај: афоризми,* Кочо Урдин, Скопје, 2000.

*Velika enciklopedija aforizama* (pripremili za štampu Đuro Plemenčić i Đuro Šnajder), Prosvjeta-Globus, Zagreb, 1984.

## КОРИСТЕНА ЛИТЕРАТУРА ОД ИНТЕРНЕТ

Humour, на адресата

<http://och.free.fr/humour/Breves2003.htm>

MARKOVIĆ, Predrag: "Lek i otrov – od moralizma ka nihilizmu", на адресата

<http://host.sezampro.yu/aforizmi/zasto/lekiotrov.htm>

TEOFILOVIĆ, Vitomir: "Životna istina", на адресата

<http://host.sezampro.yu/aforizmi/zasto/poslovica.htm>

TEOFILOVIĆ, Vitomir: "O epigramu: konkretan povod", на адресата

<http://host.sezampro.yu/aforizmi/zasto/epigram.htm>

TEOFILOVIĆ, Vitomir: "Aforizam kao književna vrsta I", на адресата

<http://host.sezampro.yu/aforizmi/zasto/knjizvr1.htm>

TEOFILOVIĆ, Vitomir: "Aforizam kao književna vrsta II", на адресата

<http://host.sezampro.yu/aforizmi/zasto/knjizvr2.htm>

TEOFILOVIĆ, Vitomir: "Aforizam kao književna vrsta III", на адресата

<http://host.sezampro.yu/aforizmi/zasto/knjizvr3.htm>

TREBJEŠANIN, Žarko: "Aforizam u vremenu bede i beznađa", на адресата

<http://host.sezampro.yu/aforizmi/prevodi/vek/trebjesanin.htm.>

## ПАРЕМИСКИТЕ ГОВОРНИ ЕДИНИЦИ ВО ВТОРО ЛИЦЕ ВО ФРАНЦУСКИОТ И ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

**§ 1.** Со терминот *паремиски единици* ги именуваме оние меморизирани говорни единици во коишто една или повеќе лексеми реализираат единствено синтетичко значење кое претставува **изведување на одредено говорно дејствие.** Функционалниот критериум 'изведување на говорно дејствие' претставува основен параметар по кој паремиските единици се разликуваат од другите два вида говорни единици: лексемските и фраземските.

Покрај терминот *паремиски единици,* кој упатува на теориите на Пермјаков [87], овие единици би можеле да ги наречеме и *илокутувни говорни единици* со оглед на тоа што нивната илокутивна сила претставува основно својство кое ги изделува како посебни единици. Во вториов случај, се разбира, се воспоставува директна врска со поставките на Џон Остин [88]. Задржувајќи го терминот *паремиски говорни единици* сакаме да ги поврземе тие две навидум неповрзани теории.

За бројот на паремиските единици нема овде да дискутираме, туку само ќе кажеме дека тој е многу поголем отколку што се мисли обично. Освен традиционално добро проучуваните паремиски единици како што се: пословиците, гатанките, клетвите, верувањата, афоризмите, баењата, здравиците, заклетвите, брзозборките и некои други, постојат и такви единици кои секојдневно се употребуваат во говорната интеркомуникација но кои многу ретко влегуваат во фокусот на интересирање на иследувачите (како на фолклористите така и на лингвистите).

За среќа, постојат лексикографи кои имаат голем јазичен усет и кои ги бележат тие говорни единици во општите речници најчесто со ознаката 'израз' или пак во посебните фразеолошки речници.

**§ 2.** Ако задачата на лингвистиката во поширокo значење е, како што вели францускиот лингвист Ален Ре, да ја проучува «*глобалната реалност на говорот како антрополошка функција»* [89], тогаш можеме да речеме дека со проучувањето на паремиските единици ние навлегуваме токму во сржта на говорот како антрополошка функција. Недостигот на реторичка традиција во

---

[87] Сп. G. L. PERMYAKOV: *From proverb to folk-tale. Notes on the general theory of cliché,* Nauka, Moscow, 1979.

[88] Сп. John AUSTIN: *Quand dire, c'est faire*, (trad. de l'anglais, par G. Lane), Seuil, Paris, 1970, 187 str.

[89] Сп. Alain REY: *Le lexique: images et modèles. Du dictionnaire à la lexicologie,* A. Colin, Paris, 1977, str. 200.

Македонија бил и е една од причините за недоволно изучување на овие единици. До целосно познавање и примена на реторичките вештини, кои добиваат на значење во современото општество, може да се дојде само преку проучување на секојдневните антрополошки функции на говорот.

Наша цел во овој труд е да обрнеме внимание на овие единици и да укажеме на можните патишта за нивно проучување. Можеби изгледа парадоксално тоа што во проучување на паремиските единици ние тргнуваме од една граматичка категорија: *второ лице*. Ова го правиме од три причини :

1. во фразеолошките речници влегуваат главно единици во трето лице (било да се работи за инфинитивни релации или пак за изрази - реченици )

2. употребата на лицето често упатува на антрополошката реалност на говорната интеркомуникација која е основното исходиште и критериум за сите говорни единици и

3. граматичкото лице претставува јазична категорија со многукратна употреба и не може да има само еднозначна деиктичка функција.

**§ 3.** Веднаш да кажеме дека францускиот и македонскиот јазик се разликуваат во голема мера во однос на употребата на второто лице во паремиските единици. Направивме анализа на 2 збирки паремиски единици и тоа: Jean-Yves DOURNON: *Le dictionnaire des proverbes et dictons de France,* Hachette, Paris, 1986, 302 стр. и Апостол Поп ЈОВАНОВСКИ: *Македонски народни пословици,* Студентски збор, Скопје, 1991, 128 стр. Треба да назначиме дека и двете збирки не се репрезентативни за сите видови паремиски единици туку само за пословиците а кај француската збирка има и предвидувачки паремии (претскажувања и верувања). Инаку и двете збирки зафаќаат во голема мерка и од фраземското рамниште кое не треба да се меша со паремиското.

Споредбата ги даде следните резултати: француската збирка содржи вкупно 3.500 единици од кои 164 паремиски единици се во второ лице што претставува 4,69 % од вкупниот број единици; македонската збирка содржи вкупно 4.098 единици од кои 750 паремиски единици се во второ лице што претставува 18,30 % од вкупниот број единици. Како што се гледа од бројките, доколку ги земеме збирките како репрезентативни за двата јазика, македонскиот јазик е 4 пати повеќе склон да ги употребува формите на второ лице во своите паремиски говорни единици за разлика од францускиот јазик. Како корелат на оваа состојба можеме да ја изнесеме хипотезата дека за поголемата алузивност на францускиот говор можеби придонесува и присутноста на третото лице кое е податливо за алузија додека второто лице се обраќа директно на соговорникот и тие форми учествуваат пред сè во говорното дејство ‘ДАВАЊЕ СОВЕТИ’.

За илустрација на овој факт ќе наведеме еден пример. Во францускиот јазик ја наоѓаме следната пословица во трето лице еднина: Comme on fait son lit on se couche. Македонскиот јазик истата пословица ја формулира во второ лице: *Како ќе си постелиш, така ќе си легнеш !*

Одговорот на прашањето зошто е тоа така, не можеме да го дадеме со сигурност. Можеби постојат социолошки причини (раната државна структура и хиерархизираната организација на француската заедница, од една страна, тешкиот живот на Македонецот низ вековите и неговата упатеност на помош од другиот, од друга страна), географски причини (различната клима, малиот животен простор на Македонецот) или пак психолошки причини (францускиот копнеж по апсолутизам наспроти отвореноста и живиот темперамент на Македонецот). Дека повеќе фактори влијаат на употребата на граматичкото лице покажува и фактот што при иста државна организација, окситанските говори, на пример, покажуваат многу послична ситуација со македонската во поглед на граматичкото лице отколку со француската.

Втора констатација којашто веднаш паѓа в очи при споредбата меѓу француските и македонските паремиски единици во второ лице е дека граматичкиот број кај овие единици битно се разликува во двата јазика. Имено, иако францускиот корпус содржи многу помалку говорни единици во второ лице, сепак меѓу тие единици има многу повеќе единици во второ лице множина за разлика од македонскиот корпус кој содржи речиси исклучиво единици во второ лице еднина. Овој нумерички показател наоѓа потврда во следната доста честа социолингвистичка говорна ситуација: во разговор меѓу Македонец и Французин, Македоноцет тежнее многу бргу да го употреби второто лице еднина додека кај Французинот најчесто тоа изгледа многу понеобично.

**§ 4.** Говорната активност, како област која им припаѓа подеднакво и на внатрешниот свет и на општествениот живот на луѓето, се обликува според потребите на единките во нивниот заеднички живот. Од потребите на луѓето извира целта на говорното дејствие а целта (заедно со статусот на интерговорниците) ја одредува формата (видот на говорната единица) и содржината на говорното дејствие.

Сега би сакале да укажеме на некои единици кои, и покрај нивната голема фреквенција во говорната интеркомуникација, се отсутни во голем дел од речниците и учебниците. Се работи за единици кои имаат различна функција при говорното однесување. **Во принцип сите говорни единици можат да се поделат според типот на настанот кој ги предизвикал тие единици.** Тргнувајќи од класичната поделба на два типа говор според содржината (*говор* и *метаговор*), говорните единици можеме да ги поделиме во две групи:

1. говорни единици кои претставуваат реакција на други говорни единици и 2. говорни единици што се јавуваат како реакција на неговорни единици. Ќе наведеме по неколку примери од двата вида говорни единици во францускиот и во македонскиот јазик. Во оние единици во кои глаголот не е во второ лице се јавуваат заменки во второ лице кои се означени со големи букви. Доколку пак целата единица во едниот јазик (францускиот или македонскиот) не содржи ни глагол ни заменка во второ лице ниту пак друга елиптична императивна форма, тогаш единицата е предадена со поинаков фонт кој се разликува од фонтот на другите единици од истиот јазик:

**1. Префрлување кон соговорникот за неговото молчење:**

| | | |
|---|---|---|
| (fr.) Tu as avalé/perdu ta langue ? | = | (мак.) Да не си нем ?, Да не ТИ го изела мачка јазикот ! |

**2. Префлување кон соговорникот за неговото неслушање, невнимавање:**

| | | |
|---|---|---|
| (fr.) C'est comme si on parlait à un mur! | = | (мак.) Како на ѕидон (дрво, говедо) да зборуваш ! |
| (fr.) Cause (parle) à mon cul, ma tête est malade ! | = | (мак.) Зборувај си ако немаш друга работа ! |
| (fr.) Tu perds ton temps ! | = | (мак.) Си го губиш (арчиш) само времето !, Бадијала си ја трошиш плунката ! |

**3. Изразување негодување со содржината на говорот на соговорникот и спротиставување да се биде излажан, насамарен:**

| | | |
|---|---|---|
| (fr.) Arrête d'essayer de me vendre tes salades ! | = | (мак.) Доста ме мафташ !, Не ме маслосувај ! |
| (fr.) Pour qui me prends-tu ! | = | (мак.) Што ме мислиш ти мене ! На што ТИ личам ! |
| (fr.) Tu ne trouves pas que tu dépasses les bornes ! | = | (мак.) Не ТИ се чини дека малку претера ! |
| (fr.) Cela ne TE ressemble pas de mentir! | = | (мак.) Не ТИ личи (прилега) да лажеш! |

| | | |
|---|---|---|
| (fr.) Tu te mets (fourres) le doigt dans l'oeil si tu penses … | = | (мак.) Гадно си се излажал ако мислиш дека ... |
| (fr.) Arrête, tu vas me faire pleurer ! | = | (мак.) Престани, ќе ме расплачеш ! |
| (fr.) Tu charries ! | = | (мак.) Претеруваш ! |
| (fr.) Tu y vas un peu fort ! | = | (мак.) Да не претера малку ! |
| (fr.) Tu ne me feras pas croire (avaler) ça ! | = | (мак.) На друг тоа да му го кажуваш!, На друг удирај му четки ! |
| (fr.) Crois cela et bois de l'eau ! (pop.) | = | (мак.) Верувај ако немаш друга работа ! |
| (fr.) Tu veux rigoler (rire) !, Tu blagues!, Tu rigoles ! | = | (мак.) Се зафркаваш !, Се заебаваш!, Не ме смеј ! |
| (fr.) Je TE vois venir avec tes gros sabots ! | = | (мак.) ТЕ читам како селски букվар ! |
| (fr.) Je vois clair dans TON petit jeu ! | = | (мак.) Мене не можеш да ме излажеш! |
| (fr.) Je TE connais comme si je T'avais fait mon bonhomme ! | = | (мак.) ТЕ читам бе пиле ! |
| (fr.) Je TE crois, Benoît ! | = | (мак.) Гледај кај сум сечен ! |
| (fr.) Tu parles, Charles ! | = | (мак.) Да бе, да !, Ау, 100 посто ! |

**4. Кажување на соговорникот дека тој не може да добие нешто или дека се залудни неговите напори:**

| | | |
|---|---|---|
| (fr.) Tu peux toujours courir (te fouiller, te brosser, te l'accrocher, repasser) ! | = | (мак.) Бадијала се надеваш !, Тури му пепел (крст) ! |
| (fr.) Tu repasseras la nappe ! | = | (мак.) Шипки ќе добиеш ! |

| | | |
|---|---|---|
| (fr.) C'est comme si tu pissais dans un violon ! | = | (мак.) Бадијала се мачиш ! |
| (fr.) Compte là-dessus et bois de l'eau (fraîche) ! | = | (мак.) Верувај ако немаш друга работа ! |

### 5. Кажување на соговорникот дека се излажал:

| | | |
|---|---|---|
| (fr.) T'as fait un faux numéro ! | = | (мак.) Гадно се лажеш !, Си се излажал батка ! |
| (fr.) T'as vu l'heure ? | = | (мак.) Да не си анлаш ! |

### 6. Повикување на соговорникот да престане со зборување:

| | | |
|---|---|---|
| (fr.) Arrête ton pick-up (ton char) ! | = | (мак.) Доста пљампаш ! |
| (fr.) Ferme ton clapet ! | = | (мак.) Мукла ! |
| (fr.) Ta bouche (ta gueule) ! | = | (мак.) Сус ! |
| (fr.) Ferme-la ! , Boucle-la ! | = | (мак.) Затни ја муцката ! |
| (fr.) Ferme ta grande gueule ! | = | (мак.) Затни ја таа твоја муцка ! |
| (fr.) Veux-tu te taire ! | = | (мак.) Ќе замолчиш ! |
| (fr.) Mets-la en sourdine ! | = | (мак.) Стиши малку ! |
| (fr.) N'en souffle pas mot ! | = | (мак.) Ни збор ! |
| (fr.) Tiens ta langue ! | = | (мак.) Јазик за заби ! |
| (fr.) Avocat, passons au déluge ! | = | (мак.) Пушти вода ! |
| (fr.) Cause toujours, tu m'intéresses ! *«Se dit mezzo voce à quiconque dont le discours ne semble pas intéressant»* | = | (мак.) Смени плоча ! |
| (fr.) Pas la peine de gaspiller ta salive !, N'use pas ta salive ! | = | (мак.) Џабе (бадијала) си ја трошиш плунката ! |

**7. Иронично реагирање на неразбирање на соговорникот:**

| | | |
|---|---|---|
| (fr.) Pose tes valises (t'es trop chargé) ! *(«À l'adresse d'un interlocuteur qui ne comprend pas vite ce qu'on lui dit»* | = | (мак.) Касно палиш ! |
| (fr.) Tu veux que je TE fasses un dessin ! | = | (мак.) Да не сакаш да ТИ нацртам! |

**8. Реагирање на перчење на соговорникот:**

| | | |
|---|---|---|
| (fr.) Tu te crois sorti de la cuisse de Jupiter, hein ! | = | (мак.) Да не мислиш Господа за брада си го фатил ! |
| (fr.) Pour qui te prends-tu ! | = | (мак.) Кој си бе ТИ !, Што се замислуваш бе ! |
| (fr.) Je T'ai vu naître ! | = | (мак.) ТЕ знам кој си (што мустра си) ! |
| (fr.) Ne joue pas les snobinards ! | = | (мак.) Не се занесувај ! |

**9. Изразување незадоволство од однесувањето на соговорникот кое може да биде говорно, неговорно или мешано:**

| | | |
|---|---|---|
| (fr.) Ce que tu peux être assommant (ennuyeux) ! | = | (мак.) Ама гњаватор си бил ! |
| (fr.) Ce que tu es emmerdant (chiant) ! | = | (мак.) Ама тупаџија си ! |
| (fr.) Tu me pompes l'air ! | = | (мак.) Ме удави ! |
| (fr.) Laisse-moi mon air ! | = | (мак.) Доста гњавиш ! |
| (fr.) Lâche-moi la grappe, c'est pas l'époque des vendanges (les vendanges sont finies) ! | = | (мак.) Доста давиш ! |

| | | |
|---|---|---|
| (fr.) Arrête de me tanner ! | = | (мак.) Не гњави !, Доста ме дa-виш! |
| (fr.) Tu me cours sur le haricot ! | = | (мак.) Ми идеш на ганглии ! |
| (fr.) Tu me casses les pieds ! | = | (мак.) Ми го потече ! |
| (fr.) Tu me tapes sur les nerfs ! | = | (мак.) Ми идеш на живци ! |
| (fr.) Ne sois pas gamin ! | = | (мак.) Не биди дете ! |
| (fr.) Tu me fais chier ! | = | (мак.) Преку кур си ми ! |
| (fr.) Qu'est-ce que t'as ?, Qu'est-ce qui TE prend ? | = | (мак.) Што ТИ е ?, Што ТИ стана ? |
| (fr.) Quelle mouche TE pique ? | = | (мак.) Кој ѓавол (кур) ТИ е ? |
| (fr.) Ne parle pas la bouche pleine ! | = | (мак.) Не зборувај кога јадеш ! |
| (fr.) N'essaie pas de jouer au plus malin ! | = | (мак.) Не се праи (некој) курназ ! |
| (fr.) Ne parle pas de malheur ! | = | (мак.) Прегризи го јазикот !<br>Пупу, скраја да е !, Помрдни се од место ! |
| (fr.) Ne t'excite pas !, Ne t'é-nerve pas!, Ne t'hérisse pas !, T'emballe pas ! | = | (мак.) Не се неревирај !, Не се возбудувај ! , Не се јадосувај ! , Не се тревожи ! |
| (fr.) Tu m'excèdes ! | = | (мак.) Ме нервираш ! |
| (fr.) Ne monte pas sur tes grands chevaux ! | = | (мак.) Не пламнувај ! |
| (fr.) Arrête de faire l` idiot ! | = | (мак.) Не се глупирај ! |
| (fr.) Quel couillon tu fais ! | = | (мак.) Ама мудоња си бил ! |
| (fr.) Tu n`as pas honte !, Tu devrais avoir honte ! | = | (мак.) Срам да ТИ е ! |

| | | |
|---|---|---|
| (fr.) Ça TE va bien de dire ça ! | = | (мак.) Друго и не може од ТЕБЕ да се очекува ! |
| (fr.) Tu ne T'es pas regardé ! | = | (мак.) Кој нашол да ми зборува ! |
| (fr.) T'es pas transparent ! | = | (мак.) Не си провиден ! |
| (fr.) TON père n'est pas vitrier ! | = | (мак.) Татко ТИ не е џамџија (стаклар, свеќар) ! |

**10. Повикување на соговорникот да не се меша во работи што не го засегаат:**

| | | |
|---|---|---|
| (fr.) Je ne T'ai pas demandé si TA grand-mère faisait du vélo ! | | (мак.) Не го пикај носот во туѓи работи! |
| (fr.) Je TE demande si ta grand-mère fait du vélo (de la planche à voile, de la moto) ? | = | (мак.) Глеј си работа ! |
| (fr.) Je ne TE demande pas l'heure qu'il est (je ne T'ai pas demandé l'heure qu'il était)! | = | (мак.) Не се мешај во туѓи работи ! |
| (fr.) Je ne T'ai rien demandé ! | | (мак.) ТЕ праша некој ! |
| (fr.) Je ne T'ai pas sonné (appelé) ! | | (мак.) ТЕ праша некој ! |
| (fr.) Et TA soeur ! | | (мак.) ТЕ праша некој ! |
| (fr.) Ce ne sont pas TES oignons ! | = | (мак.) Што се мешаш во туѓи работи**!** |
| (fr.) Ce n'est pas TON affaire ! | = | (мак.) Што се мешаш во туѓи работи**!** |
| (fr.) T'occupe ! | = | (мак.) ТЕ праша некој **!** |
| (fr.) Occupe-toi (mêle-toi) de ton cul (tes fesses) ! | = | (мак.) Кој ТЕ пита вошка кашла ле !, ТЕ праша некој дали жена ТИ се ебе со некој ! |
| (fr.) Occupe-toi de tes affaires ! | = | (мак.) Глеј си (ја) работа(та) ! |

| | | |
|---|---|---|
| (fr.) Est-ce que ça TE regarde ?!, Ça ne TE regarde pas !, Mêle-toi de ce qui te regarde !) | = | (мак.) Глеј си (ја) работа(та) ! |
| (fr.) Ne mets pas ton grain de sel là-dedans ! | = | (мак.) Мора ли да бидеш црвен пипер во секое јадење ! Мора ли да бидеш капак на секое тенџере ! (мак диј.) Не чукај на туѓо гумно ‘рж! |
| (fr.) Ne ramène pas ta fraise ! | = | (мак. диј.) Не се пресегај ке што не ти в’рзоат лафот ! |

### 11. Изразување желба за отстранување на соговорникот:

| | | |
|---|---|---|
| (fr.) Fous-moi (fiche-moi) la paix ! | = | (мак.) Мавни ми се од пред очи ! |
| (fr.) Fiche (-moi) le camp ! | = | (мак.) Магла !, Дим да ТЕ нема ! |
| (fr.) Va te faire foutre ! | | (мак.) Еби си мајката ! |
| (fr.) Va te faire voir (enculer) chez les Grecs ! | = | (мак.) Мрш у пичку мајчину ! |
| (fr.) Va au diable ! | = | (мак.) Оди по ѓаволите !, Крши глава! |
| (fr.) Va chier ! | = | (мак.) Мочај ! |
| (fr.) Va te faire cuire un oeuf ! | = | (мак.) Слободен си ! |
| (fr.) Va voir là-bas (ailleurs) si j’y suis ! | = | (мак.) Веслај !, Тутај ! |
| (fr.) Casse-toi ! | = | (мак.) Бриши !, Губи се !, Изгуби се !, Гитла ! |
| (fr.) Décampe ! | = | (мак.) Шетај ! |
| (fr.) Dégage ! | = | (мак.) Да ТЕ нема ! |
| (fr.) Ecrase ! | = | (мак.) Бриши ! |

| | | |
|---|---|---|
| (fr.) Lâche-moi les baskets ! | = | (мак.) Мавни ми се од пред очи !, Изгуби ми се од вид ! |
| (fr.) Laisse-moi tranquille ! | = | (мак.) (Фати го) пат(от) под нозе ! |
| (fr.) Va te coucher ! (fam.) («*Se dit, sous forme d'invitation impolie aux personnes qui vous ennuient*») | = | (мак.) Да не ТЕ гледам !, Ај врви си патот ! |
| (fr.) Marche à l'ombre ! | = | (мак.) Шетај ! |
| (fr.) Va aux fraises ! | = | (мак.) Иди у бестрага ! |

### 12. Изразување закана кон соговорникот:

| | | |
|---|---|---|
| (fr.) C'est TON arrêt de mort ! | = | (мак.) Мртов си !, Готов си !, Маф ТИ е работата ! |
| (fr.) Tu sais à qui tu as affaire ! | = | (мак.) Знаеш ли со кого зборуваш (имаш работа) !, Знаеш ли кој сум јас ! |
| (fr.) Tu vas le regretter ! | = | (мак.) Ќе зажалиш ! , Ќе го видиш ти Господа !, Си нафркал !, Нема да знаеш како се викаш ! |
| (fr.) Tu auras de mes nouvelles ! («*Formule de menace pour signifier que l'affaire aura des suites*») | = | (мак.) Ќе видиш ти !, Ќе видиш ти со кого имаш работа ! |

На крајот, да кажеме дека изучувањето на паремиските говорни единици изискува комплетни емпириски истражувања кои ќе дадат многу појасна слика за ситуацискиот контекст во кој се употребуваат тие единици. Дури тогаш ќе можат да се дадат и точните социолектални соодветства меѓу француските и македонските говорни единици. Уште повеќе, ќе може да се забележат и сите оние говорни единици, што ние тука не ги разгледувавме, а кои се специфични само за еден јазик и се без соодветни единици во другиот јазик.

Такви се на пример следните македонски единици :

(мак.) - Што ?

- Штокче на рокче !

(мак.) - А !

- Акнал та пукнал ! ( Да акнеш, да пукнеш ! )

(мак.) - Стварно !

- Сварено !

**или пак францусските :**

(fr.) Va te faire sous-titrer ! *(«se lance avec impertinence à quelqu'un qui articule mal»).*

(fr.) Sois poli si t'es pas joli ! (*«pour remettre à sa place, de façon vexante, un interlocuteur impoli»).*

## LES UNITÉS PARÉMIOLOGIQUES À LA DEUXIÈME PERSONNE EN FRANÇAIS ET EN MACÉDONIEN

(Résumé)

On définit l'unité parémiologique comme une unité ***mémorisée*** dans laquelle un lexème réalise son sens en liaison avec ***d'autres lexèmes*** et tous ensemble ils réalisent un seul sens synthétique qui représente ***l'exécution d'un événement langagier.***

Dans le présent article sont étudiées les unités parémiologiques à la deuxième personne en français et en macédonien. La comparaison de deux recueils de proverbes (l'un français: Jean-Yves DOURON : *Le dictionnaire des proverbes et dictons de France*, Hachette, Paris, 1986, 302 p. et l'autre macédonien: Апостол Поп ЈОВАНОВСКИ: *Македонски народни пословици*, Студентски збор, Скопје, 1991, 128 p.) montre que le recueil français contient 3.500 unités dont 164 à la deuxième personne (4,69 %), tandis que le recueil macédonien contient 4.098 unités dont 750 à la deuxième personne (18,30 %).

La plus grande partie de l'article est consacrée à l'étude de certaines unités interactives qui sont moins connues et étudiées que d'autres unités (les proverbes et les devinettes par exemple), mais qui n'en constituent pas moins le noyau de l'interaction verbale:

1. reproche à l'interlocuteur pour son silence
2. reproche à l'interlocuterur pour son inattention
3. expression de désaccord avec le contenu des paroles de l'interlocuteur
4. expression de doute que l'interlocuteur peut récupérer quelque chose
5. expression du fait que l'interlocuteur s'est trompé
6. appel lancé à l'interlocuteur de ne plus parler
7. réaction ironique à l'incompréhension de l'interlocuteur
8. réaction à la fatuité de l'interlocuteur
9. expression de mécontentement à la suite d'un comportement langagier ou non-langagier de l'interlocuteur
10. appel lancé à l'interlocuteur de se mêler de ses affaires
11. expression du désir de renvoyer l'interlocuteur

12. expression de menace envers l'interlocuteur.

Les deux langues sont très riches en unités parémiologiques interactives et des études ultérieures devraient apporter plus de lumière sur les éléments pragmatiques des situations dans lesquelles se déroulent ces événements langagiers.

## БИБЛИОГРАФИЈА

BERNET & RÉZEAU: *Dictionnaire du français parlé*, Seuil, Paris, 1989.

DOURNON, J.-Y.: *Le dictionnaire des proverbes et dictons de France*, Hachette, Paris, 1986, 302 стр.

EDOUARD, R.: *Nouveau dictionnaire des injures*, Sand & Tchou, Paris, 1983, (1 изд. 1967), 419 стр.

GUIRAUD, P.: *Les gros mots*, P.U.F, (coll. "Que sais-je"), Paris, 1976, (1 изд. 1975), 124 стр.

ЈОВАНОВСКИ, А. Поп: *Македонски народни пословици*, Студентски збор, Скопје, 1991, 128 стр.

*Lexis*, (direction de J. Dubois, rédaction: J.-P. Mével, G. Chaveau, S. Houdelot, C. Sobotka-Kannas, D. Morel), Larousse, Paris, 1975, 1950 стр.

LIS, M. & BARBIER, M.: *Le dictionnaire du gai parler*, Editions Mengès, (coll. "Dictionnaires insolites"), Paris, 1980, 560 стр.

PERMYAKOV, G. L.: *From proverb to folk-tale. Notes on the general theory of cliché*, Nauka, Moscow, 1979, (1 изд. 1970), 287 стр.

REY, A. & CHANTREAU, S.: *Dictionnaire des expressions et locutions figurées*, Robert, (Bibliothèque "Les Usuels du Robert"), Paris, 1979, XV + 946 стр.

ТРЕНЕВСКИ, Т.: *Речник на жаргонски зборови и изрази*, Скопје, 1997, 136 стр.

# СЕМИОЛОГИЈА НА ГОВОРОТ ВО ФРАНЦУСКИОТ И ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

## 1. КУРШЛУС ВО КОМУНИКАЦИЈАТА

**§ 1.** Говорот (како внатрешниот така и надворешниот) претставува значенско однесување што подразбира и целно однесување. Целта на говорот зависи од видот на говорната комуникација. Во нашиот труд ќе се задржиме исклучиво на говорните интеркомуникации и тоа главно на говорните интеракции а по малку ќе ги допреме и пасивните и активните говорни интеркомуникации. [90]

Целта на говорот е во директна зависност како од внатрешните чинители (емотивно-волитивните процеси) така и од надворешните (интерговорникот наспроти говорникот и сè она што го сочинува ситуацискиот контекст). Целта, како и значењето, е категорија која се определува интерактивно и етапно. Тоа значи на пример дека една говорна интеракција има глобална цел која е составена од поединечни цели кои пак одговараат на поделните говорни дејствија. Целта, како една проективна категорија, може да се оствари или да не се оствари. Доколку се оствари целта на одреден говорен процес се вели дека се работи за успешен говорен процес (и за негово определување се користат квалификативи од типот: "преговорите беа успешни, разговорите беа многу корисни и др."). И обратно, ако не се оствари целта се вели дека говорниот процес бил неуспешен (во игра се разни квалификативи од типот: "преговорите се прекинати", "тоа беше разговор на глуви" и др.). Меѓу овие две крајни точки на скалата се наоѓаат меѓуточки кои се јавуваат доста често како одредници на говорните процеси (тогаш се употребуваат квалификативи како што се: "постигнат е напредок во преговорите", "и двете страни имаат многу заеднички гледишта" и др.). Метаговорните коментари на говорните процеси претставуваат посебна тема за проучување на која ќе се навратиме во друга прилика.

Неуспешните говорни процеси може да се однесуваат на целосни говорни интеркомуникации или пак само на одделни нивни делови: говорни размени, говорни дејствија, говорни операции. За означување на поимот "неуспешен говорен процес" го употребуваме терминот "*куршлус во комуникацијата*". Значи, "куршлусот" може да настане на различно рамниште: од најмалото – говорната операција па сè до најголемото – говорната интеркомуникација.

---

[90] За видовите на говорна комуникација зборуваме во трудот З. Никодиновски: "Метаговорните глаголи во францускиот јазик. I дел", *Годишен зборник на Филолошкиот факултет*, Скопје, кн. 11-12, 1985-1986, 273-326 стр.

Сега да го објасниме и терминот "семиологија на говорот". Со овој термин сакаме да означиме две работи: прво, дека ќе ја проучуваме структурацијата на разни говорни форми како значенски единици (нивниот семиозис) и второ, дека во овој труд ќе проучуваме главно фиктивни а не изворни форми на тие значенски единици. Тие фиктивни единици ќе бидат вицевите а само во одделни случаи ќе зафатиме и делови од реални говорни интеркомуникации. И во двата случаи се работи за пишани документи (корпусот се состои од 183 вицеви и хумористични забелешки), што значи дека нашето проучување претставува само почеток за односната проблематика.

**§ 2.** Вицот, како форма која има за цел да насмее, го експлоатира комуникацискиот куршлус токму поради неговата невообичаеност. Имено, во обичниот живот луѓето го доживуваат негативно неуспешниот говорен процес додека во вицот таа негативна енергија се закочува кај слушателот и се трансформира во хумористично задоволство токму поради необичноста ("ненормалноста") на причината која го предизвикала куршлусот. [91] Значи, со оглед на тоа дека хуморот го изнесува на виделина она што како "ненормално" му се случува на човекот а што човекот сака да го одбегне со оглед на негативните чувства што ги предизвикува тоа "ненормално", вицевите претставуваат форма која во голема мера го користи, меѓу другото, и комуникацискиот куршлус како основа за своите фабули. Во нашата анализа значи ќе тргнеме од тоа на што се смее народот за да стигнеме до определена класификација на комуникациските неуспеси.

При разгледувањето на комуникациските куршлуси може да се земат предвид неколку критериуми. Со оглед на тоа дека во областа на прагматиката целта е најважен елемент во една говорна интеркомуникација, ние во нашата класификација ќе тргнеме токму од кооперативниот принцип на Грајс (Grice) кој гласи: *"Вашиот придонес во разговорот треба да одговара на она што се бара од вас, сообразно на стадиумот во кој се наоѓа разговорот како и на целта и насоката што се прифатени во говорната размена во која сте се ангажирале"*. [92] Имено, според овој принцип, кој го подразбира слободното одлучување, сите говорни интерпроцеси можат да се поделат на кооперативни и некооперативни. Кооперативни се оние говорни интерпроцеси кои се сообразуваат на дадениот момент и придонесуваат за нормално одвивање на говорниот интерпроцес. Некооперативни се оние процеси кои го нарушуваат нормалното одвивање и доведуваат до ненормално одвивање или прекинување на говорниот интерпроцес. Најпрвин ќе се задржиме на куршлусот кај некооперативните процеси.

---

[91] За психичките механизми кои учествуваат во процесот на доживување на смешното сп. S. Freud: *Le mot d'esprit et ses rapports avec l'inconscient*, Galllimard, Paris, 1974.

[92] Сп. H. Paul Grice: "Logique et conversation", *Communications*, n$^0$ 30, 1979, 61 стр.

**§ 3.** Имајќи предвид дека основен двигател на говорната интеркомуникација претставува желбата за општење, може да се каже дека кај *некооперативните говорни процеси* желбата за општење се инхибира кај еден од интерговорниците и при тоа доаѓа до нарушување или запирање на говорниот интерпроцес. Причината која го предизвикува краткиот спој може да биде претходна (фактички или говорен настан што се случил претходно) или актуелна (фактички или говорен настан што се одигрува во дадената говорна интеркомуникација). Еве два француски примери за претходна причина кои се однесуваат на брачниот живот:

(1) *- Alors, hurle la femme acariâtre, tu as pris une maîtresse ! Tu* ***en as assez de*** *moi!*

*- Non, répond placidement le mari, c'est justement que j'en ai pas assez de toi.* (Nègre: *Dict. des hist. drôles*, 1373)

(2) *Un matin, tôt. Un monsieur finit de se raser et dit à sa femme.*

*- Formidable ! Après chaque rasage, je me sens bien... Tu peux pas savoir. C'est extraordinaire. Je me trouve* ***rajeuni*** *de vingt ans.*

*- Ah oui ? répond sa femme. Alors tu devrais te raser le soir...* (*Festival du rire*, 260)

Се разбира дека појавата на претходна причина не може да се јави кај интерговорници кои претходно не се познаваат и токму затоа кај нив може да се јави само актуелната причина како во следните примери:

(3) - *На дното од мојата чинија има една мува - му се жали на келнерот еден гостин во ресторан. Што* ***значи*** *тоа ?*

*- Од каде да знам, другар ? Јас само послужувам, а не читам судбини. (Нова Македонија, 10.4.1987.)*

(4) *Un tout jeune homme - quinze ou seize ans - au cours d'une soirée mondaine invite une dame du monde à danser.*

*- Je ne danse pas avec un* ***enfant*** *! dit-elle dédaigneuse.*

*- Oh ! répond le jeune homme. Pardonnez-moi, je n'avais pas remarqué que vous étiez enceinte.* (*Festival du rire*, 297)

Од горните примери се гледа дека основен белег на некооперативните говорни процеси претставува нивниот негативен полнеж кој предизвикува негативна реакција кај интерговорникот и со тоа нарушување или прекинување на говорниот интерпроцес. Преминот од разговор во расправија или караница се заснова на принципот "акција - реакција": некооперативниот процес раѓа исто таков од другата страна при што нивна основна одлика претставува негативниот

емотивен полнеж кој го предизвикува куршлусот. Обично некооперативните процеси раѓаат негативни реплики од двете страни што доведува до ненормален завршеток на говорниот интерпроцес. Во горните примери не може да се види ненормалниот крај зашто вицевите се запираат токму на највозбудливиот дел и не се занимаваат со процесот на разрешување на ненормалноста на говорните интерпроцеси. Тука треба да напоменеме дека прашањето за тоа дали и како соговорникот ќе одговори на некооперативниот процес зависи во голема мера од улогата и статусот на интерговорниците. Може да дојде дури до тоа репликата да се продолжи во употреба на физичка сила како во следниот пример :

(5) *Minuit. Un étudiant un peu ivre chante à tue-tête.*

*- Vous voulez une **amende** ? demande un agent de police.*

*- Je préfère une noix.*

*Il eut un marron.* (Jean-Charles: *Histoires gratinées*, 50)

**§ 4.** Кај *кооперативните говорни процеси* куршлусот произлегува од сосема други причини кои предизвикуваат и поинакви последици. Така, додека кај некооперативните процеси еден од говорниците, исполнет со негативен емотивен полнеж, целно го нарушува говорниот интерпроцес, дотогаш кај кооперативните процеси емотивниот полнеж е позитивен а нарушувањето настанува нецелно при што во зависност од причината ги имаме следните случаи:

**А. Куршлусот произлегува од грешка (јазична и енциклопедиска)** како во процесот на енкодирање така и при декодирањето и тоа:

а) на фонолошко ниво:

(6) *A Paris, un ministre chinois en séjour officiel se trouve interviewé par un journaliste:*

*- Monsieur le ministre, s'il vous plaît, lui demande-t-il, quand avez-vous eu pour la dernière fois une **élection** ?*

*- Ce matin, lui répond le personnage d'État, en visitant l'Alc de Tliomphe.* (*Le dict. du rire, 300*)

б) на ниво на зборови поради нивната паронимиска сличност:

(7) *Alors elle m'a traité d'orgueilleux, de prétentieux, d'**archiviste**...* (Lacroix: *S comme Sottise, 212*)

поради нивната полисемичност:

(8) *Recherchons secrétaire sténo-dactylo expérimentée, possédant si possible **une langue*** (Usine Nouvelle) ( Nègre: *Dict. des hist. drôles, 1771* )

или пак поради непознавањето на нивниот семантизам:

(9) *Andromaque, qui se sacrifie pour son fils, est le type même de* ***la vierge*** *grecque.* (Lacroix: *S comme Sottise*, 48)

в) на ниво на фраземи:

(10) - *Et tu sais Bon Papa, quand je serai grande, je serai institutrice.*

- *Mm... Quand tu seras institutrice* ***j'aurais cassé ma pipe*** *depuis longtemps.*

- *C'est pas grave, je t'achèterai des cigarettes.* (*Babystoires, 37*)

г) на ниво на синтаксички конструкции:

(11) *Les personnes* ***qui désirent se marier avec*** *l'abbé M... sont priées d'en faire la demande six semaines d'avance. (les Voies nouvelles).* (Lacroix: *S comme Sottise, 110*)

д) на ниво на паремии:

(12) *Au pays des aveugles les borgnes sont* ***sourds****.* (Lacroix: *S comme Sottise, 195*)

ѓ) на ниво на имиња:

(13) - *Voulez-vous un* ***Guy de*** *Maupassant ?*

- *Merci, non: j'ai déjà un Guide Michelin.* (Lacroix: *S comme Sottise, 27)*

**Б. Куршлусот е предизвикан од некој недостаток**:

а) пелтечење:

(14) *Un touriste demande à un bègue:*

- *Est-ce que la chapelle Saint Eusèbe est loin ?*

- *Non... non... non. C'est... c'est... c'est tout près. La pre... pre... pre... mière à... à... à... à droite. Et si je... je parlais nor... normalement, vous se... se... seriez... dé... dé... dé...* ***déjà arrivé****.* (Jean-Charles: *Histoires gratinées , 107*)

б) глувост:

(15) *Un monsieur complètement sourd vient se promener au square où on vient de repeindre tous les bancs. Au moment où il va s'asseoir, le gardien du square lui dit:*

- *Attention, monsieur ! On vient de les* ***repeindre*** *!*

- *Comment ? hurle le sourd.*

- *Vous voyez bien, en vert* ! (*Le dict. du rire, 335*)

в) умоболност:

(16) - *Како се **презивате** ? - ја прашува психијатарот пациентката.*

*- Наполеон...*

*- Не разбирам. Минатиот пат рековте дека се презивате Клеопатра.*

*- Тоа беше моето моминско презиме.*

**В. Куршлусот произлегува од реагирање на недочуена реплика**:

(17) *Наставникот: - Добар ден, деца. Убав есенски ден, нема што. Ајде ти Сашо **кажи ми**...*

*Сашо:* - *(Како наивен) Не сум подготвен за денес, имам грип, дојде тетка ми од Куманово, ме боли главата, вратот, татко ми е болен, и мајка ми, и баба ми, ме боли и лактот, и грлото, и...*

*Наставникот: - Сашо ?! Јас само сакав да те прашам кој не е на час, нели си ти дежурен ?* (В. Полазаревски: *Сештологија, 99*)

**Г. Куршлусот произлегува од случаен одговор кој е болен за соговорникот** и тоа:

а) затоа што се совпаѓа болно со реалноста:

(18) *Un type s'approche imprudemment d'une ruche. Les abeilles se précipitent sur lui et le transforment en pelote à épingles... On le transporte chez un médecin qui dit.*

*- C'est rien. Ne vous en faites pas... Je vais vous faire **une piqûre...*** (*Festival du rire, 353)*

б) затоа што открива факти што не требале да се откријат:

(19) *- Mon amour... Mon amour... Ma tendre chérie... Suis-je **le premier homme dans ta vie** ? Dis-moi... Dis-moi...*

*- Mais bien sûr, voyons, que t'es le premier. Bien sûr... C'est curieux ça. Tous les hommes, toujours à poser la même question.* (*Festival du rire, 177)*

в) затоа што на него одговара некој кому не му е наменет:

(20) - *L'ennui avec les femmes, disait cet acteur célèbre au cours d'un coctail, c'est qu'elles se croient toujours **concernées**.*

*- C'est pour moi que vous dites ça, lui demande la maîtresse de maison ?* (*Le dict. du rire, 101)*

**Д. Куршлусот произлегува од лажење:**

(21) *Une dame surprend son mari en train de parler tout haut pendant qu'il dort.*

*- **Monique**, dit-il, Monique !*

*Elle le secoue, elle le réveille :*

*- Qui c'est ça, Monique ? Pourquoi rêves-tu de Monique ?*

*- Euh, dit le brave homme en reprenant ses esprits, Monique, c'est une jument qui m'a fait gagner aux courses hier...*

*Et il se rendort. Mais le lendemain, quand il rentre du bureau, sa femme lui dit:*

*- À propos ! Il y a ta jument qui a téléphoné trois fois ce matin...* (Nègre: *Dict. des hist. drôles, 548)*

На крајот од овој преглед на основните видови на куршлус во комуникацијата да напоменеме дека во човечкото општење на дело се разни јазични, психички, социјални, етички и други фактори и токму поради тоа неопходно е интердисциплинарно проучување на говорната интеркомуникација. Говорната интеркомуникација е основна форма која се провлекува низ сите појави на социјалниот живот на луѓето така што нејзината успешност претставува залог за хармонични општествени односи. А успешната говорна интеркомуникација претставува заедничка цел на наставата по мајчин и по странски јазик.

## SÉMIOLOGIE DU LANGAGE EN FRANÇAIS ET EN MACÉDONIEN
## 1. COURT-CIRCUIT DANS LA COMMUNICATION

(Résumé)

Le langage (avec ces deux types: le langage intérieur et extérieur) représente une activité signifiante qui suppose une pratique intentionnelle. L'intention, en tant que catégorie projective, peut ou ne peut pas se réaliser. Si on a une intention réalisée on dit qu'on se trouve devant un **processus langagier réussi** et dans le cas contraire on lui attribue le qualificatif **non-réussi.** Pour désigner le processus langagier non-réussi on introduit le terme *court-circuit dans la communication*. L'emploi de ce terme implique deux choses: d'abord que nous étudions la structuration des différentes formes langagières en tant qu'unités signifiantes (c.-à-d. leur sémiosis) et ensuite que, dans cet article, nous étudions principalement des formes fictives et non réelles de ces unités discursives. Ces formes fictives sont les histoires drôles et nous ne nous arrêtons que très rarement sur de réelles intercommunications verbales. Toutefois, il s’agit dans les deux cas de documents écrits (le corpus contient 183 histoires drôles et des notes humoristiques), et notre étude ne représente que le début d’une recherche plus vaste sur la problématique relative au court-circuit dans la communication.

## СКРАТЕНИЦИ НА ИЗВОРИТЕ

**Babystoires** = AUGIER, Sylvain: *Les babystoires. Eclats d'enfance, éclats de rire*, Berger-Levrault, Paris, 1986, 111 стр.

**Le dict. du rire** = LEEB, Michel: *Le dictionnaire du rire. 4000 histoires drôles*, Carrère-Michel Lafon, Paris, 1985, 375 стр.

**Festival du rire** = BIRON, François & FOLGOAS, Georges: *Festival du rire,* France loisirs, Paris, 1982, 485 стр.

**Histoires gratinées** = CHARLES, Jean-Charles: *Histoires gratinées,* Presses Pocket, Paris, 1970, 253 стр.

**Lacroix: S comme Sottise** = Lacroix, Jean-Paul: *S comme Sottise*, Jacques Grancher, Paris, 1984, 281 стр.

**Nègre: Dict. des hist. drôles** = NÈGRE, Hervé: *Dictionnaire des histoires drôles*, Fayard, Paris, 1988, (1 изд. 1973), 981 стр.

**Полазаревски: Сештологија** = ПОЛАЗАРЕВСКИ, Ванчо: *Сештологија*, Самостој- но издание, Скопје, 1987, 111 стр.

# СЕМИОЛОГИЈАТА НА ОКОТО ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

**(посл.)** ***Очите се огледало на душата.***

**§ 1.** Окото претставува орган од човечкиот организам со многу важна функција: тој е носител на сетилото за вид и преку него човекот ги прима светлосните дразби и успева да ги разликува предметите во природата, да се ориентира и да се движи во просторот. Токму поради важноста на таа функција човекот создал и технички помагала кои ги зголемуваат физичките можности на окото (очила, двоглед, микроскоп, телескоп и др.).

Таа важност на окото за човекот се огледува и во употребата на следниот хипокористик: (интер.) *Очи мои !* = Галовно обраќање кон своe дете.

**Меѓутоа окото не претставува само седиште на сетилото за вид. Тоа истовремено влегува и во палетата на изразни средства со кои човекот комуницира со другите луѓе** (сп. ги фраземите: *пресече/застрела* некого *со поглед* = погледнува некого со негативни чувства; *дава знак со очите* = соопштува некому нешто преку движење на очите). Тука можеме да наведеме и некои од вообичаените атрибути што одат со именката *поглед*: 1. има позитивен поглед (*нежен*, *насмеан*, *топол*, *милозлив*, *добродушен*, *весел*, *проникли*в, *романтичен*, *искрен*) 2. **има** негативен поглед (*тажен*, *студен*, *намуртен*, *одбивен*, *продорен*, *остар*, *одбивен*, *убиствен*, *циничен*, *саркастичен*, *ироничен*, *курвински*, *предавнички*).

**Наша цел во овој труд е да ги проучиме антропоморфните фигуративни значења што ги носи окото (преку својата анатомија и функции) во македонскиот јазик.**

**§ 2.** Човекот е суштество кое е способно да осознава и притоа тој се служи со познатото за да го осознае непознатото. Осознавајќи се себеси, човекот бил принуден да тргне од познатите работи: човечката анатомија, животните, растенијата и блиската околина, и со нивна помош да го именува непознатото: емотивната, волитивната, интелективната и духовната сфера.

Ако офталмологијата претставува медицинска гранка која ги проучува анатомијата и физиологијата на човечкото око, тогаш *офталмосемиологијата би претставувала област која ќе ги проучува значењата што ги носи окото (со својата анатомија и функции) во разните кодови односно семиотики.*

Во овој труд  ние ќе се задржиме на **значењата на окото (неговата анатомија и функции) во јазичната семиотика и тоа во корпус од вкупно 456 единици на македонскиот јазик: лексемски (60 единици), фраземски (152 единици) и комуникативни единици [156 пословици (кратенка: посл.), 83 интерактивни единици (кратенка: интер.), 3 клетви и 2 вица].**

## 1. СИМБОЛИЧКИ  АСПЕКТ

**§ 3.** Од симболичка гледна точка, речиси во сите етносемиотики, покрај тоа што претставува орган на визуелната перцепција, окото се јавува и како **симбол на интелективната перцепција**.

Традиционално, двете очи се идентификуваат со двете најсветли небески тела: десното око го претставува сонцето и тоа упатува на активноста и на иднината додека левото око ја претставува месечината и тоа упатува на пасивноста и на минатото. Надминувањето на ова двојство изискува премин од разликувачка во обединувачка перцепција односно во синтетичка визија. Така на пример кинескиот знак за светлина (минг) претставува синтеза на посебните знаци кои ги означуваат сонцето и месечината. Обединувачката перцепција се постигнува со **третото око** како што е на пр. челното око на Шива. Тоа трето око одговара на огинот. Неговиот поглед претвора сè во пепел и на тој начин, изразувајќи ја сегашноста без димензии односно истовременоста, третото око ја поништува појавноста. Третото око претставува всушност орган на внатрешната визија та според тоа и екстериоризација на окото на срцето. Третото око упатува на надчовечкото во човекот, на моментот кога видовитоста го достигнува својот врв.

Окото на срцето или на духот го претставува всушност човекот кој го гледа Бога но и Бог кој го гледа човекот. Тоа е инструмент на обединувањето на Бог со душата, на Принципот и на појавноста.

Во врска со човечкото око како симбол на спознанието и на надчовечкото перцепирање, во Индија постои ритуал на *отворање очи* кој претставува всушност иницијациски обред на отворање кон спознанието.

Божјото око гледа сè и тоа е претставено како сонце во египетската традиција. Тоа е окото на светот кое е од огнена природа и претставува извор на светлина, на сознание и на плодност (сп. ја пословицата: *Божјето око гледа насекаде* = Господ е присутен насекаде и гледа сè што се случува на земјата).

Во исламската традиција окото е поврзано со изворот и со сушноста. Бог е реалниот и краен извор од кого извираат сите нешта. Окото преку своите атрибути на реалност и на извор ја претставува вистинската суштина на Бога.

За народот Бамбара, сетилото за вид ги резимира односно ги заменува сите други сетила. Окото е единственото сетило кое овозможува интегрална перцепција. Сликата што ја прима окото не е виртуелна, таа претставува материјален двојник на реалноста што окото ја регистрира и зачувува.

Во масонската традиција, окото го симболизира, на физички план, видливото Сонце од кое произлегуваат Животот и Светлината; на преодниот или небесен план, тоа го симболизира Зборот, Логосот или Креативниот Принцип; на духовен или божји план, окото е симбол на Големиот Архитект на Универзумот.

**§ 4.** Во разни традиции, и во македонската исто така, е раширено **верувањето за урокливи очи** кои симболизираат моќ врз некого или нешто што се посакува со лоша намера (за луѓето кои ги поседуваат тие особини се вели дека *имаат урокливи очи*). Урокливите очи можат да предизвикаат и смрт. Нивни носители се најчесто старите жени или младите невести а најмногу делуваат врз малите деца, леунките, младите невести, коњите, кучињата, млекото и житото. Посебно опасно е и окото на змијата.

Меѓу разните одбранбени средства (превез, геометриски цртежи, загреано железо, сјајни предмети, сол, рогови и др.) посебно важна и раширена е употребата на потковицата.

**§ 5.** **Слепоста** честопати претставува симбол или **знак на видовитост** така што постојат бројни друиди и јасновидци кои се слепи. Излегува дека слепоста претставува понекогаш услов за да можат одредени луѓе да стекнат моќ за внатрешна визија. Така, хиндуските аскети веруваат дека ќе дојдат до духовна просветленост доколку гледаат во силното и заслепувачко сонце сè додека не ослепат: на тој начин Бог, одземајќи им ја надворешната светлина, им дава внатрешна светлина што можат да ја видат со окото на душата или окото на срцето.

И едното око на ќоравиот претставува исто така симбол на јасновидост или на магична моќ скриена во погледот. Во дијалектиката на симболот, излегува дека губењето на еден од двата органи (око, нога, рака, уво) се компензира со зголемување на интензитетот на функцијата на преостанатиот орган. [93]

---

[93] Тука можеме да ја изнесеме хипотезата дека ослепувањето на повеќе од 14.000 македонски војници на цар Самоил од страна на византинскиот цар Василиј II претставувало голем удар врз духот на Македонците. Со текот на времето, Македонците таа загуба ја компензирале со длабока внатрешна јасновидост која им помогнала во многу историски премрежија да ги предвидат јасно настаните и со помош на нивната внатрешна визија да демонстрираат висока интелектуална разборитост и во најтешките моменти.

## 2. СЕМИОЛОШКИ АСПЕКТ

**§ 6.** Во лексичко-семантичкото поле « *око* » спаѓаат, покрај лексемата *око* и други лексеми кои гравитираат или во анатомијата или во функциите на окото. Во **анатомски поглед** тука се пред сѐ лексемите : *зеница*, *очен капак*, *трепки*, *веѓи* како и придавките кои ги предаваат нивните карактеристики, додека во **функционален поглед** ги имаме глаголите: *гледа*, *види*, и сите нивни глаголски и именски изведенки, потоа глаголите: *зјапа*, *се ѕвери*, *ѕирка*, *кибицира*, *мижи*, *намигне*, *ококори*, *опули*, *ослепи*, * оќори*, *плаче*, *трепка*, *се џари*.

Фигуративните значења на окото ќе ги разгледуваме од гледна точка на семиолошката фигура која се наоѓа во основата на фигуративното значење. Под *семиолошка фигура* ја подразбираме тематската припадност на основната лексема која е носител на фигуративното значење. Така, во овој случај, разликуваме две теми односно семиолошки области: *анатомија* и *функции на окото*.

### 2.1. АНАТОМИЈА НА ОКОТО

**§ 7.** Од анализата на македонските фигуративни единици можеме да видиме дека тие ги користат следните особини на очите (во анатомски поглед): **целост, структура, големина, боја, изглед и положба на очите.**

**ЦЕЛОСТА** на окото во македонските единици со фигуративно значење ја среќаваме **како орган кој станува знак за функцијата што ја обавува** и на тој начин влегува во општите **метонимиски шеми на промена на значењето:** «предмет» → «дејство», «настан»; «причина» → «последица» и «знак» → «означено».

Самото поседување на органот означува и добро обавување на неговата функција: *има око* = 1. може добро да гледа 2. може добро да проценува [(син. со) *има добри /лоши/ очи*], и обратно лошото обавување на функцијата имплицира дека не се поседува и органот: *нема око* = 1. не може добро да гледа 2. не може добро да проценува.

Интересесно е да се подвлече дека во македонскиот јазик постојат единици во кои **се персонифицираат одредени предмети од природата при што им се припишува поседување очи**: (посл.) *Поле окато, гора ушата* = Човек треба да биде претпазлив [(син. со) *И плетот има очи*].

За "очи кои добро гледаат" се употребуваат и одредени квалификативи (придавки или споредби со очи на одредени птици): *има остро око* = гледа добро; *око соколово* = за некој кој гледа добро (има добар вид); (интер.) *Очите му се како од сокол* ! = Изразување став дека некој има добри очи односно

дека добро гледа; *има очи како орел /орловски очи/орлово око/орловски поглед* = добро гледа.

За означување на "добро гледање" се употребуваат дури и хиперболи: *има очи на тилот* = има добар преглед на видното поле ; (посл.) *Арамијата има и на тилот очи, а пак дење не му се види* = Разбојниците обично крадат ноќе.

Окото може метонимиски да поприми и значење на стомак: (посл.) *Гладни очи не заспиваат* = Човек не може да заспие гладен.

Значењето на очите за човекот е неизмерно што се гледа и од следните две единици: *чува* некого *како очите /зеницата, црнката/ на окото* = се грижи многу за некого; (интер.) *Од очите повеќе го милува, затоа не му се јадосува* ! = Изразување мисла дека агенсот го сака многу интерагенсот и не му се лути и покрај неговите зли акти.

Со оглед на тоа што очите претставуваат толку значаен витален орган, посегањето по нив се смета за најголемо зло:

*си ги вадат /си ги копаат/ очите* = се караат, се тепаат; (интер.) *Ако те удрам преку очи, небото прешлен ќе ти се види* ! (Цепенков) = Закана за тепање; (интер.) *Ако те удрам преку светила (очи), обете очи четири ќе ти се видат* ! (Цепенков) = Закана за тепање; (посл.) *Инатот вади око* = Човекот не треба да се инати зашто понекогаш може и да настрада; (интер.) *Кај си ги вадиш очите* ! = Префрлување кон некого за тоа што оди и онаму каде што не треба да оди; (посл.) *Кој ти ги извади /ископа/ очите* ? – *Брат ми.* – *Затоа толку длабоко ти ги извадил/ископал* = Блискиот роднина или пријател, ако ти стане враг може да ти напакости многу повеќе отколку туѓите и подалечните непријатели; (посл.) *На умната глава и едно око е доста* = Умните луѓе се способни во секоја прилика разумно да размислуваат; (интер.) *Очите (ќе) ти ги извади* ! = Префрлување некому за тоа што не забележува нешто кое е блиску и очигледно; (посл.) *Поарно очите да му излезат на човека одошто еден лош збор или лошо име* = Побезболна е физичката повреда отколку душевната навреда; (посл.) *Око за око, заб за заб* = Принцип на осветата: човекот треба да се свети во иста мера за злото што му е направено; (интер.) *Со тебе јаде и очите ти ги вади* ! = Изразување став за некој кој е хипокрит; (посл.) *Чавка со чавка очите не си ги вадат* = Крадците и разбојниците не си штетат едни на други [(вар.) *Гавран гаврану очи не вади*; (вар.) *Врана на врана очи не копа*].

Огромната важност на очите се огледа и од следните две клетви во македонскиот јазик: (клетва) *Да му пукнат очите* ! ; (клетва) *Оси да му ги испијат очите* !, како и од фактот што именката *око* послужила за градење на дури три глаголи со фигуративно значење: *предочува* некому нешто = дава на увид

некому нешто; *воочува* нешто = станува свесен за нешто; *се соочува со* некого, нешто = (се) сретнува со, наидува на некого, нешто.

**§ 8. СТРУКТУРАТА** на самото око ја среќаваме во следната фразема: *чува* некого *како зеницата /очите, црнката/ на окото* = се грижи многу за некого.

И другите органи што се наоѓаат околу очите можат да носат фигуративни значења:

**веѓите**: *ги спушти /намршти/ веѓите* = се налути; *поткренува веѓи* = се чуди; (интер.) *Место веѓи да му тргне, очите ќе му ги извади* ! = Изразување констатација дека некој наместо некому да помогне му одмогнува.

**очните капаци**: *паѓаат* некому *капаците* = се спие некому; (интер.) *На капациве треба чкорчиња да ставам* ! = Изразување чувство на поспаност;

**трепките**: (посл.) *На скржавиот на клепките да му се обесиш, и пак нема да те пожали и да ти даде нешто* = Скржавите немаат никакво чувство за сожалување.

**§ 9. ГОЛЕМИНАТА** на очите е важен елемент за естетиката на очите.

**Големите (крупните) очи се индикатор за убави очи**: *има (крупни) очи* = 1. има убави очи 2. (жаргон) (за женско) има големи гради; *има око како некој филџан* = има убави, крупни очи; (интер.) *Ама една коса што има, дури до петици, ама едно око што има, те изедува со погледот* ! = Изразување став за убавината на некоја девојка; (интер.) *Очите ѝ се како од маслинка. Полична веќе здравје од неа* ! = Изразување став дека некоја девојка има убави очи; (интер.) *Саде очите ѝ чинат многу пари* ! = Изразување став дека некоја девојка има убави очи;

**Ситните очи се синоним за неубави очи**: *има ситни очи* = нема убави очи.

**§ 10.** И **БОЈАТА НА ОЧИТЕ** е исто така носител на фигуративни значења.

Така, **се сметало дека црните очи се поубави од сините.** Оттаму и следната фразема: *за* нечии *црни очи* = без надокнада, бадијала. Истата фигура се наоѓа и во пословицата: *Пријател за црни очи не се држи, ами за во нужда да ти се најде* ! = Пријателите треба да нѝ помогнат во нужда. Како реакција на тоа сфаќање ја среќаваме следната пословица: *Сините очи на царот во скут (му седат), а црните во неговите јасли* = Соколите кои големците ги држат на скут имаат сини очи, а коњите што стојат врзани во јаслите имаат црни очи. Кога на некоја девојка ќе ѝ речат дека има сини очи тогаш таа како своја одбрана ќе ја каже споменатата поговорка. Премногу црните очи

се означуваат со споредбената фраземa: *има очи како зифт* = има многу црни очи.

**Светлиот сјај во очите симболизира радост, среќа, озареност***:* (интер.) *Светло ти око !* = Се вели некому кога ќе му се врати девојката/жената/момчето /мажот/ од подолго отсуство.

Белата боја на очите ја среќаваме и во следната фразема: *остана бел во очите* = не добива ништо (за нешто што има право да го добие).

**Бојата на очите** може да биде **патогномониски индикатор односно знак за разни нарушувања, емоции и особини:**

*окото е модро* некому = го тепале; *окрвавил во очите како некој вампир*; *очите (п)о(д)белуваат* некому *за јадење /од гладост* = е гладен многу; *очите се пожолтени* некому = болен е, има жолтица; *очите се крвави /црвени/* некому = 1. има воспаление 2.уморен е 3. му влегло нешто во очите; (интер.) *Очите му побелеа. Очите му свенаа* ! = Изразување став дека некој е болен .

**§ 11.** И **ИЗГЛЕДОТ НА ОЧИТЕ** е особина која се користи за градење фигуративни значења: *има коси очи* = потекнува, е од Источна Азија; *очите капнуваат* некому *од срам* = се срами многу; *очите* некому *му излегоа од повраќање* = многу повраќа; *очите се потечени* некому (*потечен е во очите*) = 1. спиел многу 2. го тепале; (интер.) *Во тоа очите потекла како некој варен зајак* ! = Изразување став дека некоја девојка е потечена во очите; (интер.) *Очите му попаднале во главата* ! = Изразување став дека некој е болен; (интер.) *Павлака му фатија очите од мака* ! = Изразување став дека некој има голема мака.

**§ 12.** Најбогата палета на значења носи особината **ПОЛОЖБА НА ОЧИТЕ.**

Основна семантичка оска по која се движат значењата изградени врз особината "положба" претставува **оската** « отворени очи ↔ затворени очи».

**Отворените очи имаат позитивна конотација.** Тие означуваат **будност, внимание, свесност** :

*ги отвора* некому *очите* = прави некој да стане свесен за нешто; *ги опули очите* = се загледува во нешто; *ококотил* (*ококорил*) *очи како мачор во мутли* = (мутли=арх.поткровје) ги отвора широко очите; *со будно око* = внимателно; *спие со отворени очи /со едно око* = спие на штрек;

(интер.) *Ако те види со отворени очи, тој ќе ти завиди* ! = Изразување став дека некој е многу завидлив; (посл.) *Зајакот и кога спие, отворени му се очите од пусти стравови* = Луѓето кои се плашливи по природа постојано се плашат и кога нема за тоа причина; (интер.) *Кај ти беа очите !* = Префрлу-

вање (прекорување) за невнимание; (интер.) *Отвори ги очите !* = Внимавај ! [(син. со) *Очи во глава* !];.

Отворањето очи добива и хиперболична форма во единиците: *ококорува очи* = 1. од изненадување 2. од страв; *отвора очи како (некои) плочи/очи петбанки/* = 1. се загледал во нешто 2. ги отворил очите од изненадување; *отвора /има/четири очи* = внимава, е претпазлив; *се претвора во око и уво* = внимателно слуша и гледа; (посл.) *Ако ме гледаш со две очи, јас тебе ќе те гледам со четири; а пак, ако ти мене со едно јас тебе со ниедно* [(вар.) *Ако ти ме гледаш со едното око, јас ќе те гледам со двете*] = Ако ти ме сакаш малку, јас тебе ќе те сакам многу, ако ти не ме сакаш, јас не ќе сакам ниту да те видам; (интер.) *Опулил очи како плочи, санким некој ќе му се уплаши* ! = Изјава дека нема да се плаши од некој противник; (посл.) *Очите на стравот му се мошне големи* = Кога се плаши човек внимава на многу работи; (посл.) *Учењето е четири очи* = Со учење човекот ги зголемува своите знаења, вештини и способности.

Преку една друга линија на метонимиско изведување 'отворените очи' означуваат «разбудување» и «оживување» во следната фраземa: *ги отвори очите* = 1. се разбудува 2. оживува.

**§ 13. Затворените очи имаат негативна конотација.** Тие означуваат **небудност, невнимание, негрижа**: *ги затвора очите пред* нешто = не зема нешто предвид (син. *замижува пред нешто*); *прифаќа* нешто *со затворени очи* = прифаќа нешто без размислување, во полна доверба; *со врзани очи* = со голема умешност, сигурност.

Се разбира дека **секое попречување на видното поле носи негативни одредби**:

*боде* некому *очи* = не одговара /не му се допаѓа /нешто некому; *има превез на очите* = не може да ги разликува и проценува добро работите; *како крв пред очи е* некому = некој или нешто претставува некому голема пречка [(син. со) *трн е во окото на* некого; (син. со) *раска е во* нечии *очи*]; *клале* некому *перде на очи* = залуделе некого; *мачка очи* некому = лаже, измамува некого [(син. со) *фрла прав /пепел /песок/ в очи* некому]; *очите се врзани* некому = не може да размислува и расудува самостојно; *падна мрак* некому *на очи* = се наоѓа во тешка, мачна физичка или психичка состојба [(син. со) *црно е* некому *пред очите;* (син. со) *паѓа* некому *магла на очите;* (син. со) *се стемнува* некому *пред очите*]; (посл.) *Вистината е како пипер в очи* = Вистината може да биде непријатна; (посл.) *Во туѓото око ја гледа раската, во своето гредата (не ја гледа)* = Има луѓе кои критикуваат кај другите луѓе особини што и самите тие ги поседуваат [(вар.) *Гледа раска во окото на ближниот а не гледа греда во своето*]; (интер.) *Пипер в очи не му дава, не пари да му даде* ! = Изразување став дека некој не сака да даде некому пари;

*удира по очи по глава* = удира насекаде / кај стигне; (посл.) *Виното раце нема а за очи фаќа* = Кога човек ќе испие повеќе вино му се поматува видот и свеста; (интер.) *Го фатил бога за очи* ! = Изразување ироничен став дека некој не успева во нешто; (интер.) *Не ти кладов прст в око* ! = Изразување став дека говорникот не му сторил нешто лошо на соговорникот; (посл.) *Сиромав ако се најаде леб, ќе го фати Бога за очи* = Сиромашните кога ќе добијат нешто се фалат дека можат сè во животот.

Во истата семантичка сфера доаѓа и следната метафора: *си ги плакне очите* = ужива во глетка на нешто убаво, којашто предметот на уживање го споредува со водата која го мие она што им пречи на очите да гледаат.

Како што некој предмет може да им пречи на очите така и самата појава на одреден човек може да го има истиот ефект: (интер.) *Истај ми се од пред очиве, оти како крв ми се гледаш !* = Изразување желба да се истави соговорникот [(син. со) (интер.) *Тргни ми /истај ми се, мавни ми се/ од пред очи* !]; (интер.) *Не ми излегувај пред очи !* = Закана кон соговорникот.

Уште полошо станува кога другото лице е симболизирано преку своите очи, па така добиваме единици (интерактивни) во кои истовремено ја среќаваме целоста (*око*) и неговата функција (*види*): (интер.) *Очи не сакам да му видам !* = Изразување негативен однос кон некого [(син. со) (интер.) *Очиве мои да не го видат* !].

На крајот да споменеме дека преку една друга линија на метонимиско изведување ‘затворените очи’ означуваат најпрвин «спиење» во следните фраземи: *(ни) око не затвори* = не може да спие и *око на око не кладе /стави/* = не може да спие, а потоа и «умирање» во следната фразема: *ги затвори очите* = (еуфемизам) умре.

**§ 14.** Други важни елементи од признакот ‘положба на очите’ се:

**1. движењето на очите**: *ги искриви очите* = упорно гледа кон некого; *игра* некому *окото* = верување дека ако игра некому окото тоа навестува дека ќе се случи нешто; *играат* некому *очите (во главата) (како на ѓавол /како на некој сатана)* = е итар, е препреден; *истекоа* некому *очите* = гледа долго време во правец од каде што некој треба да дојде; *милува* некого *со очи* = испраќа милозлив поглед полн со нежност; *очите* некому му *шараат /шетаат* = 1. дава знаци за посакуван сексуален контакт 2. сака да флертува; *преврти очи* = 1. паѓа во несвест 2. се возбудува сексуално; *соблекува* некого *со очите/со поглед* = испраќа некому љубовни погледи; *фрли око на* некого, нешто = посакува некого /нешто што му се допаѓа; *шара со очите на четириесет страни* = е многу итар.

**2. положбата на окото во однос на предметите и на предметите во однос на окото:**

(посл.) *Далеку од очите, далеку од срцето* = Чувствата за луѓето кои се далеку се оладуваат [( вар.) *Очи со очи што набргу се видуваат и се милуваат*]; (посл.) *Поблизу до очите, поблизу до срцето* = (вар. *Очи што набргу не се видуваат, се забораваат* ) Чувствата за луѓето кои се блиску се топли;

*држи / има* некого *на око* = набљудува, следи некого [(син. со) *не испушта* некого *од око* (*очи*)]; *зема* некого *на око* = постапува лошо спрема некого; *запнува* некому *за око* = се допаѓа некому [(син. со) *западна* некому *во око*; (син. со) *од око не излегува* некому*;* (син. со) *очите не ги тргнува /симнува, одлепува/ од* некого*;* (син. со) *голта* некого *со очите;* (син. со) нечии *очи останаа* на некого; (син. со) *очи извади;* (син. со) нечии *очи излегоа;* (син. со) *фаќа* некому *око*]; *излегува пред очи* некому = се појавува пред некого (Оваа фразема прозлегува од заканата: *Не ми излегувај пред очи* !); *падна в очи* некому = нешто привлекува нечие внимание; (посл.) *Богатиот човек на секого в очи му бие* = Луѓето ги гледаат богатите затоа што сакаат и тие да бидат како нив;

*во* нечии *очи* = според некого; *кажува* некому нешто *в очи* = кажува некому нешто отворено и без стеснување; *лаже* некого *право в очи* = лаже некого иако знае дека другиот се сомнева во вистинитоста на кажаното; *нема вода (ни пепел) во очите* = нема ништо, крајно сиромав е; *од око* = (про- ценува нешто) без мерење, без големо размислување; *очи во очи* = еден наспрема друг, лице в лице; *пред мои очи* = во мое присуство; *расте /се издигне/ во очите на* некого = станува важен, ценет; *со голо око* = без оптички помагала;

*мило е* некому *на очите* = чувствува задоволство; *не им верува на сопствените /своите очи* = не верува дека она што го гледа е вистинито; (посл.) *Ако не ми се очиве за целивање, да за распознавање на лошото и арното ми се* = Без сетилото за вид човек не може да знае што е добро а што лошо; (посл.) *Зелената трева е на очите мила* = Секој човек ја сака природата во пролет кога се е разеленето; (посл.) *Коњот не го храни зобот и сеното, ами очите на стопанот* = Стопанот секогаш се грижи за она што го поседува; (посл.) *На попот му е окото во виното* = Поповите сакаат да пијат вино; (посл.) *На тамавќарот и скржавиот никојпат окото не му се наситува* = Лакомите и скржавите се ненаситни по храна и по пари; (посл.) *Очите се огледало на душата* = Очите ги изразуваат најдлабоките емоции на човекот; (посл.) *Поарно е да им веруваш на твоите очи одошто на туѓите зборови* = Човек треба да верува во она што самиот го гледа а не во она што другите го зборуваат; (посл.) *Полни очи – празни раце* = Понекогаш на луѓето кои не можат да добијат нешто им останува само да уживаат во глетката; (посл.) *Убавата жена е угодна на очите, а умната на срцето* = Мажот не е задоволен од жена која е само убава а не и умна; (посл.) *Убавината не се јаде, само со*

*очи се гледа* = Не е добро жената да биде убава но неработна; (посл.) *Човечкото око е ненаситно* = Луѓето по природа се лакоми и ненаситни [(вар.) *Окото човечко со ништо не се сити;* (вар.) *Очи од гледање не се наситуваат*)].

## 2.2. ФУНКЦИИ НА ОКОТО

**§ 15.** Окото е сетило за вид чија функција е да да ги восприема светлосните дразби што потоа мозокот ги обработува и ги распознава.

Во македонскиот јазик постојат два основни глаголи со кои се означува таа функција: *гледа* и *види*. Нивните значења се толку испреплетени што и двата заедно учествуваат во описот на основната функција на човечкото око: «окото е сетило за вид со кое човекот гледа».

Но сепак основната разлика меѓу овие два глагола е во активниот и пасивниот принцип. Можеме да претпоставиме дека во дамнешни времиња постоеле две теории за начинот на гледање: активната теорија претпоставува дека човекот испушта светлосни зраци кои доаѓаат до предметите и потоа се одбиваат до окото и на тој начин човекот ги препознава предметите (во поново време ова сфаќање се возобновува со пронаоѓањето на радарот и други слични уреди а го среќаваме во ликот на супермен кој има супервид и испушта суперзраци од неговите очи). Токму врз тој принцип се заснова и значењето на глаголот *гледа*: «го насочува окото (погледот) интенционално кон нешто и тоа го прави во релативно подолг временски отсечок».

Пасивната теорија претпоставува дека сликите на предметите (според Лукрециј) пристигнуваат до очите на оној што гледа и гледачот, според оваа теорија, е пасивен примач на сликите од предметите. Овој принцип како да се содржи и во значењето на глаголот *види*: «окото распознава одреден лик што влегува во неговото видно поле».

### А. Глаголот *гледа*

**§ 16.** Единиците во кои учествува глаголот *гледа* (фраземски и интерактивни) можеме да ги поделиме во две групи според видот на значење на основниот глагол. Така, **првата група** ја сочинуваат единици во кои глаголот *гледа* влегува со своето основно значење, додека **втората група** ја претставуваат единици во кои глаголот *гледа* се јавува со изведени (фигуративни) значења.

Во **првата група** единици глаголот *гледа* влегува со своето основно значење «го насочува окото (погледот) интенционално кон нешто и тоа го прави во релативно подолг временски отсечок». Новите единици носат фигуративно значење што произлегува од новата функција на целата единица.

Во продолжение ги приложуваме тие единици во две групи (фраземи и комуникативни) по азбучен ред, а меѓу нив приведуваме и неколку единици со именката *поглед*:

*гледа како вол/теле (во шарена врата)* = гледа нешто без да разбира; *гледа* на нешто *право в очи* = не се плаши од нешто; *гледа* некого *со добри /лоши/ очи* = има позитивен /негативен/ однос кон некого; *гледа* некого *со криво око /попреку/ откосо/ наопаку/ накриво/* = непријателски; *гледа* некого *со зависливи очи* = завидува некому; *гледа* некому *низ прсти* = е попустлив кон некого; *гледа* нечиј *грб* = се наоѓа позади некого во трка; *гледа од високо* = гледа со потценување; *гледа од под очи /веѓи /под око/* = гледа кришум; *гледа со други очи на* некого /нешто/ = го менува мислењето за некого /нешто/; *го наведна/собори погледот* = се засрами; *љубов на прв поглед* = вљубување уште од првата средба; *на прв поглед* = без големо размислување; *не гледа подалеку од носот* = нема широки погледи; *не го издржа погледот* = ги собори очите; *не може во очи да погледне* некого = чувствува вина кон некого; *не се гледа крајот на* нешто = за нешто кое не е при крај; *очи до кај ти гледаат* = просторно многу далеку [(вар.) *колку ти гледаат очите*]; *погледнува* некого *под око* = 1. кришум 2. испитувачки; *пресече/ застрела* некого *со поглед* = погледнува некого со негативни чувства; *се гледа* некому *сè дупло* = пијан е; *се гледаат како мачка и куче* = се гледаат непријателски; *се гледаат како мачори* = се гледаат непријателски;

(посл.) *Арамијата и ноќе гледа, ама и од сенката се плаши* = Разбојниците, иако се храбри, се плашат да не бидат фатени; (посл.) *Бабата не ја гледа копата, сакаш да ја види иглата* = Не треба да се бара од луѓето нешто што тие не можат да го направат; (посл.) *Божјето око гледа насекаде* = Господ е присутен насекаде и гледа сè што се случува на земјата; (посл.) *Божјото око гледа на луѓето* = Господ ги гледа луѓето и им помага на тие што не можат сами да опстанат; (посл.) *Високо орелот лета, затоа далеку гледа* = Оние што имаат повисоки функции подобро ги гледаат работите; (посл.) *Во туѓото око ја гледа раската, во своето гредата не ја гледа* = Луѓето често ги критикуваат другите за оние недостатоци што тие самите ги поседуваат во голема мера [(вар.) *Гледа раска во окото на ближниот а не гледа греда во своето* = (вар.) *На другиот му ја гледа раската, а на себе не гредата* ]; (посл.) *Волко го гледа и трагата му ја бара* = Има луѓе кои не можат да ги забележат работите кои им се пред очите; (интер.) *Гледај ме (право) в очи* ! = Обраќање кон некого со цел да се провери дали зборува вистина; (посл.) *Гледај го коњот во одот, па после влегувај во пазар* = Пред да купи нешто, човек треба да види дали тоа добро функционира; (посл.) *Гледај го коњот, не гледај му огламникот* = Човек треба да ги гледа битните елементи а не неважните работи; (посл.) *Гледај го пијаницата, жали му ги децата* ! = Кога таткото е пијаница највеќе страдаат децата; (интер.) *Глеј (види) кај сум сечен(а)* ! = Изра-

зување мисла дека соговорникот не може да нè излаже; (посл.) *Господ не гледа на лице, ами на срце* = Најважни особини на луѓето се нивните внатрешни, карактерни особини; (посл.) *Две очи поарно (повеќе) гледаат од едно* = Сведочењето од повеќе луѓе е поверодостојно од поединечното [(вар.) *Четири очи подобро гледаат од две*; (вар.) *Повеќе гледаат четири очи од две*]; (интер.) *Кај гледаш кога лажеш* ! = Обраќање кон некого со уверување дека лаже; (интер.) *Како го гледа, ќе го изеде* ! = Изразување мисла дека некој има анимозитет кон некого; (интер.) *Како смртта пред мене да си ја гледам кога тебе ќе те видам* ! = Изразување анимозитет кон соговорникот; (интер.) *Кога ќе те погледне ќе се здрвиш* ! = Изразување став за човек со строг поглед; (интер.) *Не ме глеј* ! = Предизвик за борба ; (интер.) *Не се гледа (ни) прст пред око* ! = Изразување тврдење дека е голема темница; (интер.) *Од погледот се познава оти е здрав* ! = Изразување став од народната медицина дека очите се индикатор за здравјето на луѓето; (посл.) *Сè што гледаш да е направено, си има и мајстор* = Треба да се цени човечкиот труд што се вложува секојдневно; (интер.) *Сум го гледал јас тој филм* ! = Изразување мисла дека соговорникот не може да нè излаже; (интер.) *Ти глеам памет* ! = Изразување негодување од однесувањето на соговорникот [(син. со) *Ти се чудам на умот* !]; (посл.) *Убавината не се јаде, само со очи се гледа* = Не е добро жената да биде убава но неработна; (посл.) *Што бараш во трњето кога го гледаш патот* ? = Има луѓе кои не гледаат добро што има пред нив; (интер.) *Што ме гледаш како мајка ти да сум ја убил* ! = Префрлување кон соговорникот кој му упатува непријателски погледи на говорникот; (интер.) *Што ме гледаш, бе /како некој мачор/* ! = Предизвик за борба.

Ќе наведеме и две пословици со глаголот *прогледува*: (посл.) *Не сум прогледала со црнките, та ќе сум прогледала со белките* ! = Човек не може да се надева дека туѓи деца ќе го гледаат во старост; (посл.) *Прогледаа пилци, поебаа кокошки* = Младите пораснуваат и ги надмудруваат постарите.

**§ 17.** Во **втората група** единици глаголот *гледа* влегува со своите изведени значења. Според видот на изведено значење ги делиме на: **единици со метафорично значење** кај кои се работи за релации по сличност и **единици со метонимиско значење** кај кои станува збор за релации по допир.

Подгрупата со метафорични значења од глаголот *гледа* ја потврдува **симболиката на окото како орган на интелективната перцепција што гледа внатре во света.** Кај оваа подгрупа значења можеме да изделиме 3 (три) основни значења што ги претставуваме со следните синонимни серии:

1. «УВИДУВА, СТАНУВА СВЕСЕН, ВОДИ СМЕТКА, РАЗБИРА, СФА-

ЌА» (на пр.: "*Гледам дека си успеал*", "*Не гледа дека се сторил коска и кожа*"):

*до денар гледа* = стегнат е; *не го гледа валмото, го гледа влакното* = прави забелешки за неважни работи; *си го гледа ќефот* = живее без грижи; (посл.) *Ако се ожениш, арно ќе сториш, ама гледај дали ќе можеш жената да ја раниш* = Мажот треба да биде материјално обезбеден пред да се жени; (посл.) *Гладен коњ матна вода не гледа* = Гладниот не пребира што да јаде; (интер.) *Гледај си ја работата* ! = 1. Обраќање кон соговорникот да не се секира или 2. Префрлување кон соговорникот да не се меша во туѓи работи; (интер.) *Кој ти гледа* ! = Изразување став дека нешто не е од голема важност; (посл.) *Поп што гледа за в џеб, не гледа за народ* = Алчните попови се зло за народот;

2**.** «ИМА СТАВ, МИСЛИ, РАСУДУВА, (ПР)ОЦЕНУВА» (на пр.: *"Како гледаш на денешнава ситуација* ?") :

*гледа во некого* нешто (спасител, господ и др.) = смета некого за; *гледа во празно* = отсутен е со мислите; *гледа излез од ситуацијата/ решение* = смислува решение; *гледа напред* = мисли на иднината; *се гледа* = јасно е; *се загледа во* = се замисли; *изгледа/измерка* некого *од глава до петици* = оценува;

(посл.) *Гледај се себе каков си, па после гледај ги светските кусури* = Човек треба да мисли на себе а не да води грижа за луѓе кои се далеку и што не ги познава; (посл.) *Јагне се гледа по опашката, а јаре по градите* = Кога се купува нешто треба добро да се види дали ги содржи најважните особини; (посл.) *Лисицата се фатила в стапица, и пак во кокошките гледа* = Луѓето тешко се одвикнуваат од своите лоши навики; (посл.) *Луд свири, луд игра: кој го гледа ум нема* = Човек не треба да се поведува по будалите и неразумните; (посл.) *Љубовта убавина не гледа* = Заљубените не можат реално да ги проценуваат своите партнери; (посл.) *На подарен коњ забите не му се гледаат* = Кога се прима подарок не треба да се приговара на подарокот; (посл.) *На танец којшто игра, секој ќе го гледа* = Луѓето што се појавуваат во јавноста се изложени на погледите на сите; (посл.) *Не гледај го коренчето, ами гледај го цвеќенцето* = Човек треба да ги гледа плодовите од некоја работа; (посл.) *Не гледај му го лицето, туку срцето* = Луѓето треба да се ценат според нивните карактерни особини а не според надворешноста [(син. со) (посл.) *Не гледај му на капата, ами под капата*]; (посл.) *Не гледај на лушпата, ами на јатката* = Луѓето не треба да ги проценуваат нештата според нивната надворешност; (посл.) *Отиде камилата, а тој ја гледа иглата* = Има луѓе кои, губејќи големи работи, сакаат да ги спасат малите; (посл.) *Риби гледај, кромид (лук) јади* = Треба да се задоволиме со тоа што можеме сигурно да го имаме; (посл.) *Се гледа под решето што има* = Човек не треба да им верува на појавностите; (посл.) *Смртта атер не гледа* = Смртта ги зема сите без

исклучок; (посл.) *Смртта не гледа стар ли е, млад ли е* = И старите и младите умираат подеднакво;

3. «ОДГАТНУВА, ПРЕДВИДУВА»:

*гледа во шолја (на кафе)* = предвидува настани преку читање од талогот на кафето; *гледа на карти* = предвидува настани преку читање од карти; *гледа на рака* = предвидува настани преку читање од линиите на дланката; *чита* некому *во очите* = одгатнува, протолкува од нечии очи.

**§ 18.** Подгрупата со метонимиски значења од глаголот *гледа* се **заснова врз екстериоризација на дејството на овој глагол врз предметот на гледање.** Кај оваа подгрупа можеме да ги изделиме следните 7 (седум) основни значења:

**1.** «ИЗВРШУВА ПРЕГЛЕД, ИСПИТУВА» (на пр.: "*Го гледаше ли докторот* ?" ):

*гледа* некого = прегледува, изврши преглед;

**2.** «СЕ УГЛЕДУВА НА, ИМИТИРА» (на пр.: "*Ги гледа другарите.*"):

*гледа* некого = се угледува на, имитира некого, се поведува по некого;

**3.** «Е СВРТЕН КОН, Е НАКЛОНЕТ КОН» (на пр.: "*Тој гледа кон запад.*"):

*гледа кон* некого или нешто = е свртен кон, е наклонет кон;

**4.** «ВНИМАВА» [на пр. : (интер.) "*Гледај кај одиш* !"]:

(посл.) *Гледај дури не ти летнало врапчето од рака, оти после мачно се фаќа* = Човек треба да внимава пред да направи нешто оти последиците од недобро промислена работа можат да бидат големи; (интер.) *Гледај кај (каде) одиш* ! = Префрлување кон некого кој се удира од нешто или се спрепнува; (посл.) *Гледај си работата, а не гледај кај што тече реката* = Човек треба да си ја гледа својата работа; (посл.) *И танец водете, и на дупка гледајте* = Човек треба во секој момент да внимава на опасностите кои го демнат; (посл.) *Илјада гледај кога купуваш нешто, и едно земај* = Човек кога купува нешто треба да провери многу примероци од тоа пред да купи еден од нив; (посл.) *Кој не гледа пред себеси, тој се спрепнува* = Човек треба да внимава кога извршува некоја работа;

5. «НЕГУВА, ЧУВА» (на пр.: "*Таа ги гледа своите стари родители.*"):

*гледа* некого *како црвено јајце* = се грижи многу за некого;
(посл.) *Добриот владика народот со две очи го гледа* = Народот ги почитува добрите владици; (посл.) *Зетово погледиште – врбово огревиште* = Грижата на зетот за роднините на жената е занемарлива;

**6**. «ПРЕЗЕМА МЕРКИ, НАСТОЈУВА» (на пр.: "*Гледај да му помогнеш во врска со документите* !"):

(посл.) *Ако дадеш со десната рака милостина, гледај да не дознае левата* = Човек не треба да се фали дека прави добри дела; (посл.) *Вјасај за брзо да фтасаш, ама гледај да не се препнеш* = И кога брза човек треба да внимава на она што го работи; (посл.) *Гледај да имаш пари, та ако даваш по сиромаси* = Човек треба да има доволно пари за да може да им дава и на сиромасите; (посл.) *Гледај да не купуваш тоа што не ти треба, оти да не продаваш тоа што ти треба* = Човек треба да биде умерен во купувањето; (посл.) *Гледај со комшијата да си арен* = Нема ништо подобро одошто добри односи со комшиите; (посл.) *Добриот владика не гледа од народот пари да граба* = Владиците не треба да го ограбуваат народот; (посл.) *Малце и ако се налутиш, ама гледај зло да не сториш* = Човек треба да внимава да не направи зло;

7. «СЕ СРЕЌАВА, Е ЗАЕДНО СО НЕКОГО» (на пр.: "*Тие се гледаат одвреме навреме."*).

**§ 19.** Постојат 10 (десет) глаголи изведени од глаголот *гледа* со следните фигуративни значења :

*прегледува* = 1. ја утврдува состојбата [за пациент] 2. оценува писмени задачи; *загледува* = има критичарски дух; *прогледува* = 1. станува свесен [за човек кој бил во заблуда и се ослободува од таа заблуда] 2. во фраземата *прогледува* некому *низ прсти* = се преправа дека не забележува; *надгледува* = внимава врз нечие однесување, контролира; *согледува* = станува свесен за, разбира; *разгледува* = расправа опстојно за нешто; *се угледува на* = имитира некого или нечие однесување; *одгледува*; *изгледува*; *догледува* = воспитува, се грижи [за деца, ученици]; *изгледа дека* = се чини дека; *се огледа во/кај* = се состои во.

Тука ќе наведеме некои именки, придавки и прилошки изрази со фигуративни значења кои се дел од полето на глаголот *гледа* и истовремено претставуваат негови изведенки: *поглед*, *гледиште*, *изглед*, *изгледи*, *оглед*, *преглед*, *разгледи*, *согледба; нагледен*, *очигледен*, *догледен*, *прегледен; без (со) оглед на*, *во поглед на*, *на изглед.*

### Б. Глаголот *види*

**§ 20.** Единиците во кои учествува глаголот *види* (фраземски и интерактивни) можеме да ги поделиме исто така во две групи во зависност од видот на значење на основниот глагол. Така, **првата група** ја сочинуваат единици

во кои глаголот *види* влегува со своето основно значење, додека **втората група** ја претставуваат единици во кои глаголот *види* се јавува со изведени значења.

Во **првата група** влегуваат единици во кои учествува глаголот *види* со своето основно значење «окото распознава одреден лик што влегува во неговото видно поле» и сите тие се различни по вид (фраземи и комуникативни) и носат, се разбира, фигуративно значење кое произлегува од новата функција на целата единица.

Во продолжение ги приложуваме тие единици во две групи (фраземи и комуникативни) по азбучен ред, а меѓу нив приведуваме и неколку единици со именката *вид*:

*виде не виде* = по кратко размислување, сакал нејќел; *не види бел ден* = (во негативни реченици) 1. нема слободно време без работа 2. не се остварува; *види бел свет* = се појавува; *изгубува нешто од вид* = заборава на нешто; *има нешто во вид* = планира, мисли на;

(посл.) *Ако не ми беа очиве да видам, можеше и да се излажам* = Човек не може да биде сигурен во она што не го видел со сопствени очи; (интер.) *Виде ли* ! = Повикување на соговорникот да потврди нешто што го рекол говорникот; (интер.) *Видете ме, (та) чудете се* = Станав достоен за восхит пред светот. Се употребува на шега кон фалбаџиите; (интер.) *Види, види* ! = Извик за нешто интересно; (посл.) *Видела камилата уши, побарала рогови* = Човек не треба да побарува работи што не му прилегаат; (интер.) *Видело та бегало (доброто од на)* = Така за себе велат оние што не очекуваат некоја добрина особено кога некој ги теши со надеж за добро; (посл.) *Видов, не видов, чув не чув, држи ја еврејската* = Најдобро е во животот човек да молчи и ништо да не кажува; (посл.) *Волкот дави не дави, секој што ќе го види, ќе го гони* = Луѓето кои се имаат здобиено со лош глас секогаш ќе бидат критикувани; (интер.) *Да видам, не верувам* ! = Изразување недоверба во зборовите на соговорникот; (интер.) *Да видиш и да не веруваш* ! = Изразување став дека нешто е невообичаено и необично; (клетва) *Да го видам на бандера* ! = Индиректна клетва некој да умре; (интер.) *Да му се не види /да му се сневиди/* ! = Извик за негодување, изразување негативен однос кон некого; (интер.) *Да ти го видам грбот* ! = Изразување желба да се истави соговорникот; (посл.) *Дури не ја видиш реката, не ги собувај гаќите* = Човек не треба пред време да започнува со извршување на работите; (посл.) *Едно видување – еден век* = На луѓето кои се долговреме разделени им значи многу да се видат повторно; (интер.) *Кај се чуло и видело…* ! = Изразување чудење за нешто необично; (интер.) *Кога ќе си го видам тилот* ! = Изразување став дека нешто нема да се случи; (посл.) *На оро играле, гајди/тапан/ не виделе* = Луѓето често не ги забележуваат работите кои ги опкружуваат; (посл.) *Му падна капата, му се*

*виде главата ќелава* = Има луѓе кои однадвор изгледаат беспрекорно а одвнатре се со недостатоци; (интер.) *Не можам ни бела мачка да видам* ! = Изразување чувство дека сме уморни или мамурни; (интер.) *Не сум му ги видел очите* ! = Не го познавам; (посл.) *Нека се раздени, па после ќе се видиме кој кај сме* = Во одредени моменти важно е да се заврши главната работа а потоа да се извршуваат споредните работи; (посл.) *Нека дојде Видовден, та после ќе се видиме* = Понекогаш се одлагаат некои работи за подобри времиња а би требало да се извршуваат навреме и почесто; (интер.) *Од тебе порано сум го видел сонцето* ! = Изразување став дека говорникот е постар од соговорникот и дека повеќе знае од него; (посл.) *Се промени Јаглика да ја види владика* = Некои работи луѓето ги прават со специјална намера; (интер.) *Си се видел ли каков си* ! / *Си се видел ли во огледало* ! = Изразување навреда кон соговорникот дека е грд; (интер.) *Со очите го виде и не поверува, таков неверник е* ! = Изразување став дека некој не верува ни во она што го видел со свои очи; (посл.) *Уште не ја видел реката, ги слекол гаќите* = Уште пред да се увери за доброто или злото за кое претпоставува тој веќе се уплашил или зарадувал и се подготвил да го пресретне едното или другото. Повеќе оваа пословица се употребува во лоши случаи; (интер.) *Ќе го видиш бога во пижами* ! = Закана кон соговорникот.

Со истите значенски признаци глаголот *виде* се јавува и во некои единици во кои го придодава уште и признакот «на сон»:

(посл.) *Не кажува баба што сон видела, ами што сака да види* = Луѓето често ги разубавуваат работите при раскажување; (посл.) *Тоа што не си видел на сон, тоа ќе видиш на панаѓур* = На панаѓур луѓето изнесуваат најразличи работи.

**§ 21.** Во **втората група** влегуваат единици во кои учествува глаголот *види* со своите изведени значења. Според видот на изведено значење сите тие единици можеме да ги поделиме во две групи: **единици со метафорични значења** кај кои се работи за релации по сличност и **единици со метонимиски значења** кај кои станува збор за релации по допир.

Подгрупата со метафорични значења од глаголот *види* ја потврдува, исто како и кај глаголот *гледа*, **симболиката на окото како орган на интелективната перцепција која гледа внатре во свеста.** Кај оваа подгрупа можеме да изделиме 2 (две) основни значења што ги претставуваме со следните синонимни серии:

1. «РАЗБИРА, УВИДУВА, СОГЛЕДУВА, ОТКРИВА, ДОЗНАВА» (на пр.: "*Видов колку е саатот* !", "*Не можам да му го видам крајот* !"):

(посл.) *Виде мрзло оти нема што да јаде, и почна да работи* = Мрзливите кога тогаш увидуваат дека само со работа можат да опстанат во животот; (посл.) *Видела жабата кај се коваат коњите, та и таа ја кренала ногата* =

Човек не треба да побарува работи што не му прилегаат; (посл.) *Види го прво дрвото, после седни под него* = Пред да направи нешто човек треба добро да ги испита сите околности; (посл.) *Види му глава(та), крој му капа(та) !* = Секој треба да се оценува според своите дела. Оваа пословица се употребува за недугавите [(вар.): *Погледни го и крој му капа* !; (вар.) *Види му умот, та земи му кројот* !]; (посл.) *Види му ги на човека другарите и после есапи каков е* = Човек треба да се цени според другарите со кои се дружи; (посл.) *Види му го умот, па после есапи го домаќинот* = Не треба да се оценуваат луѓето само по нивната надворешност; (посл.) *Види си в кесе, па после купи си прасе* = Пред да се направи нешто треба добро да се обмислат и проценат околностите; (интер.) *Да видиме* ! = Повикување на соговорникот да го оствари тоа што го зборува; (посл.) *Слези, Господи, наземи и види што се прави* = Луѓето прават многу работи кои се противни на нивната природа; (посл.) *Трагата на ѓаволот никој не може да му ја види, и пак мнозина по неа одат* = Луѓето несакајќи прават зли работи во животот; (интер.) *Ќе си ги видиме сметките* ! = Повик кон соговорникот да се пресметаат; (посл.) *Што поминало знаеме, што ќе помине ќе видиме* = Никој не може да каже што ќе донесе иднината;

2. «РАЗМИСЛУВА, ОБМИСЛУВА, СЕ ТРУДИ» (пр. "*Види што можеш да направиш за него* !):

(интер.) *Ќе видиме !* = Ветување на говорникот дека она што го бара соговорникот ќе биде разгледано.

**§ 22.** Подгрупата со метонимиски значења од глаголот *гледа* се **заснова врз екстериоризација на дејството на овој глагол врз предметот на гледање.** Кај оваа подгрупа можеме да изделиме 2 (две) основни значења што можеме да ги претставиме со следните синонимни серии :

1. «СРЕТНУВА, ПОСЕТУВА» : "*Одам да ја видам мајка ми.*"

2. «ДОЖИВУВА, ПРОЖИВУВА»: "*Зар малце болест виде, да сакаш да е црвен* !") :

(посл.) *Виде баба колбас, па посака крвавица* = Луѓето се ненаситни; (посл.) *Видела свињата рогозина, (та) посакала и постела* = Има луѓе кои не се задоволни со помошта што им се дава па го бараат и она што не го заслужиле; (интер.) *Види водо/видела вода/ свекрвина кошула* ! = Изразување став дека некој направил само површна и мала услуга; (интер.) *Не видов аир од маста, та ќе видам од изварокот* ? = Изразување став дека говорникот не го користел она од што можел да има голема корист па уште помалку ќе го користи она што не може да му даде ништо [(син. со) (интер.) *Не видов аир од очите, та ќе видам од веѓите/од клепките* ?]; (интер.) *Не си прнал во вода, та да видиш прпат* (Охрид) = Изразување став дека соговорникот не паднал на некој лош човек та да види какви маки би тргал од него.

**§ 23.** Постојат 6 (шест) глаголи изведени од глаголот *види* со следните фигуративни значења :

*увиди* = станува свесен; *извиди* = утврдува; *превиди* = не зема нешто предвид; *предвиди* = тврди однапред нешто кое подоцна се остварува; *завиди* = чувствува завист кон некого; *се привидува* = се причинува.

Ќе наведеме некои именки, придавки и прилошки изрази кои или носат фигуративни значења или пак градат единици со фигуративни значења кои се дел од полето на глаголот *види* и истовремено претставуваат негови изведенки:

*вид* (пр. *вид виделија фаќа* = побегнува); *виделина* [пр. (посл.) *Ако немаше темница, ич не ќе се милуваше виделината* = Човек ги цени повеќе позитивните работи зашто постојат и негативните] *видело* [пр. (посл.) *Мошне е мило бело видело* = На секој човек му е мила слободата; (посл.) *Ќе излезе дело на видело* = Вистината секогаш се дознава]; *увид* (пр. *има увид во* нешто = се запознава со); *предвид* (пр. *зема* нешто *предвид* = обрнува внимание на); *превид*; *привид*; *извидување*; *довидување*; *видокруг*; *очевидец*; *јасновидец*;

*виден*; *провиден* [пр. (интер.) *Да не се провиден* ! = Повикување на соговорникот да се тргне од местото каде што стои/ седи (син. со) *Татко ти да не е џамџија* !]; *завиден*; *предвиден*; *привиден*; *видовит;*

(купува нешто) *на невидено*; *на повидок е* = се гледа, надоаѓа; *навидум.*

### В. Глаголите *зјапа, (се) ѕвери, ѕирка, кибицира, ослепи, заслепи, ојкори, (се) пули, мижи, плаче, трепне*

**§ 24.** Во кругот на функциите на окото влегуваат и други глаголи кои пунктуираат т.е. означуваат:

1. ОДРЕДЕН АСПЕКТ НА ОСНОВНАТА ФУНКЦИЈА *ГЛЕДА*:

ЗЈАПА (пр.: *зјапа во* некого = гледа настојчиво и неучтиво во некого); *зјапа по чавки* = бадијалчи);

(СЕ) ЅВЕРИ [пр.: *се ѕвери во* некого = гледа настојчиво и неучтиво во некого];

ЅИРКА (шега: Наставникот: - *Тивко ! А сега да ѕирнеме малку во историјата. Буцо, врати ја книгата назад, кога испрашувам не дозволувам да се чита од учебникот.*

Буцо: - *Но вие рековте да ѕирнеме малку во историјата, и јас ѕирнав. Немаше ни три и пол секунди.* (В. Полазаревски: *Сештологија*, стр. 80);

КИБИЦИРА (пр.: *кибицира карти* = (во покер) ги отвора полека своите карти уживајќи притоа; *се кибицира со* некого = разменува љубовни погледи со некого [(син. со) *се шмека со* некого];

ОСЛЕПИ, ЗАСЛЕПИ; ОЌОРИ: (пр.: *бара од слепец очи* = бара од некого она што тој го нема; нешто некого *заслепува* = не може да расудува правилно поради нешто (успех, слава и др.); *се прика како слепиот во кашата* = се однесува невнимателно; *слеп-гладен, (а) ќор-пијан* = многу огладнел што дури како пијан нозете не го држат од глад и слабост; *слеп при очи* = некој кој не може да забележи одредена работа; *(трча) како слепиот во изварокот* = минува без план и ориентација, каде и да е т.е. не внимава дали полза или штета ќе има [(син. со) *како слепа гуска*]; (посл.) *Ако е Петко ќор, децата му се опулени* = Децата честопати се различни од родителите; (посл.) *Белилото и црвилото ергенско слепило* = Луѓето не се способни да расудуваат трезвено за оние работи што им значат многу, како на пр. женската убавина за момчињата [(вар.) *Црвено-белите образи девојчински ги лажат очите ергенски*]; (посл.) *Брзата кучка слепи кучиња раѓа* = Избрзувањето при вршење некоја работа е штетно за самата работа; (посл.) *Будалата се гнети (бутнува) во лошото како слепиот во кашата* = Будалите лесно прават лоши работи затоа што не разликуваат добро од лошо; (посл.) *Фати го слепецот, извади му ги очите* = Не треба човек да биде лош кон оние кои се хендикепирани; (посл.) *Глув слуша, слеп гледа* = Човек треба да внимава што прави и зборува дури и кога е сам; (посл.) *Грди им се дните на слепците што просат по сокаците* = Човек треба да ги сожалува слепите просјаци кои со просење заработуваат за својот живот; (посл.) *Дај му на слеп очи, и пак да ги нејќе* = Има луѓе кои одбиваат некој да им даде она што им треба највеќе; (посл.) *И ќората кокошка може да најде зрно* = И хендикепираните луѓе треба да живеат како и другите; (посл.) *Кој краде, да ослепе* = Крадењето е големо зло за луѓето; (посл.) *На сиромасите голотијата – а на богатите слепотијата* = Честопати богатите се сиромашни во духот; (посл.) *На слепото пиле Господ му го прави седелото* = Сиромав кога се надева на Бога, Господ му помага; (посл.) *Пази /брани/, боже, слепиот да прогледа* = Осакатените луѓе се лоши по природа; (посл.) *Сакаш слепче, очи* ? = Не треба луѓето да се прашуваат дали им требаат оние работи кои им се повеќе од потребни; (посл.) *Слеп слепца кога води и обајцата во јамата ќе паднат* = Земена од Св. Писмо. Кога безумен советник те советува и му ги слушаш советите тогаш, се разбира и двајцата ќе настрадате; (посл.) *Слепа кокошка ако прогледа и петелот ќе го брка* = Хендикепираните луѓе немаат усет за работите како нормалните луѓе; (посл.) *Сонцето и богатството дури и слепецот го осветуваат* = Парите можат да направат светци дури и луѓе кои тоа воопшто не го залужуваат; (посл.) *Сред(е) слепи и ќоравиот е цар* =[(вар.) *Во кралството на слепите, ќоравите се кралеви* =(вар.) *Меѓу слепите тој со едно око е цар*] = Во друштво на невре-

дни оној што вреди малку е најдобар од сите; (посл.) *Страдна мајка за слепаго сина* = Несреќните луѓе се радуваат и на ситни работи; (посл.) *Ќор дал, слеп зел* = Честопати луѓето добиваат многу помалку од она што го даваат; (посл.) *Ќор карти не игра* = Кој не внимава кога игра карти губи; (интер.) *Гледам, не сум ќорав* ! = Одговор на соговорникот кому говорникот му префрлува дека нешто не забележува; (интер.) *Да ослепам, ако те лажам* ! = Заколнување дека говорникот ја зборува вистината; (интер.) *Далеко гледа до кај што слеп гледа* ! = Изразување став дека некој не гледа а се преправа дека гледа; (посл.) *Од слепца очи не барај* ! = Човек не треба да се мачи да добие нешто од таму од каде што не може ништо да добие.

(СЕ) ПУЛИ (пр.: *ги опули очите* = се загледува во нешто; *се пули како гајгурот на јајце* = гледа со љубов и грижа некого или нешто;

2. ОДРЕДЕНИ ПРОЦЕСИ СВРЗАНИ СО ОЧИТЕ:

МИЖИ (пр.: *замижува* = ги затвора очите од страв; *замижува на едно око* = се прави како да не забележува нешто; *замижува пред* нешто = не сака да го види, да го воочи; (интер.) *Мижи Асан да ти баам* ! = Изразување констатација дека тоа што го зборува соговорникот е лага; (интер.) *Ќе замижам на ова уво* ! = Шегобијно изразување на говорникот за да се прекрши срамежливоста пред одредена глетка;

ПЛАЧЕ (пр.: *бистра како солза* = многу бистра; *плаче за стап /суровица, ќотек/* = треба некој да се истепа; *расплакува* некого = трогнува некого со зборови или со дела; *рони солзи за* нешто/некого/ = 1. плаче 2. тагува по нешто/некого; (посл.) *Дете дури не (за)плаче, мајката цице не му дава* = Ако не бара човекот нема ништо да добие; (посл.) *Еден плаче, друг се смее – таков е векот* = Во животот едни луѓе се радуваат а други тагуваат; (посл.) *Жените се плачат од мажите, а мажите од жените* = Во бракот и обата брачни другари не се никогаш задоволни од својот сопатник; (посл.) *За туѓо леле не треба плачење* = Луѓето треба да водат сметка за своите работи а не за туѓите; (посл.) *За светот кој плаче, без очи ќе си остане* = Оние кои се грижат за сите луѓе имаат незгоди во животот; (посл.) *Како срцето болело, така (и) очи плакале* = Сочувството кон некого е еднакво на љубовта кон него, т.е. колку повеќе го сакаме толку повеќе ќе го сожалуваме ако доживее несреќа и обратно; (посл.) *Мирно срце бога моли, а немирно солзи рони* = Немирните луѓе си тргаат во животот; (посл.) *За мачката на смеење, за глушецот на плачење* = Од она што го прави силниот за своја забава и веселба слабиот се плаши, да не го снајде смртна несреќа; (посл.) *На туѓи гробишта плакала, та затоа солзи не пуштила* = Луѓето не можат да ги жалат туѓите како што ги жалат своите блиски; (посл.) *Од играчка плачка* = Честопати играњето завршува со карање и плачење; (посл.) *Плаче гора за мајстора, а куќа за куќница* = Жената е столбот на куќата /домот; (посл.) *По плач радост, по радост плач* = Човекот не може да биде во животот ниту постојано тажен ниту постојано

радосен; (посл.) *Со плачење ништо не бидува* = Не користи многу човек да се жали; (посл.) *Човекот со плач се раѓа, со плач умира* = Човечкиот живот е исполнет со тешкотии;

ТРЕПНЕ (пр.: *гледа* некого *без да трепне* = не се плаши од некого [(син. со) *око не му трепнува*]; *дури (со око) да трепнеш* = за миг, веднаш).

## 3. СЕМАНТИЧКИ АСПЕКТ

**§ 25.** Окото се јавува како многу важна семиолошка фигура за градење единици со фигуративно значење. Светот во којшто живееме е свет на претежно визуелни перцепции и во него окото е орган од непроценливо значење. Тоа свое реално значење окото го задржува и во симболичкиот свет. Во светот на знаците **окото се јавува како фигура која го симболизира животот** (*види бел свет* = се појавува; *ги отвори очите* = 1. се разбудува 2. оживува) **и смртта** (*ги затвори очите* = умре), **интелективната перцепција** (*гледа излез од ситуацијата/ решение* = смислува решение) **и откривањето на непознатото** [*гледа на кафе/ на карти/на рака* = предвидува настани преку читање од талогот на кафето/од карти/од линииите на дланката]; *предвиди* = тврди однапред нешто кое подоцна се остварува] **но и внатрешниот свет на човекот** [(посл.) *Очите се огледало на душата* = Очите ги изразуваат најдлабоките емоции на човекот].

Можеме да заклучиме дека фигуративните значења на окото се тесно поврзани и испреплетени со неговата симболика во разните етносемиотики така што окото, преку своите анатомски и функционални признаци, се јавува како археолошка наслага чие истражување овозможува да се одгатнат вековните верувања на луѓето за нивните односи кон светот и кон Бога. На тој начин офталмосемиологијата уште еднаш ни докажува дека светот на човекот е свет на симболи во кој тој  се движи и еволуира.

На крајот, во врска со очите ќе ја спомнеме и интерактивната единица: *Ваков е* ! = Изразување став дека некој е ограничен во своите погледи, дека тесно гледа.  При нејзиното изговарање задолжително се изведува и гест со рацете со кој се означува оглав кај коњите. Оваа единица ја потврдува важноста и на другите кодови освен јазичниот во процесот на интеркомуникација меѓу луѓето.

Врз примерот на окото гледаме дека луѓето го користат овој орган како јазичен знак за градење разни јазични единици но истовремено и како гестовен знак со кој се создаваат разни кинезички единици за комуникација со луѓето.

## БИБЛИОГРАФИЈА

ВЕЛЈАНОВСКА, К.: *Фразеолошките изрази во македонскиот јазик* (*со посебен осврт на соматскта фразеологија*), (докторска дисертација), Фонд на Филолошкиот факултет, Скопје, 1998.

CHEVALIER, J. & GHEERBRANT, A.: *Dictionnaire des symboles*, *(mythes, rêves, coutumes, gestes, formes, figures, couleurs, nombres),* Robert Laffont-Jupiter, Paris, 1982, (1 изд. 1969), 1060 стр.

COTTEZ, Henri: "Un va-et-vient entre l'homme et la nature. Propositions pour une lecture anthropologique du lexique français", *Raison présente*, (numéro thématique: Lire les linguistes), Nouvelles éditions rationalistes, Paris, 1982, n$^0$ 62, 39-55 стр.

GUIRAUD, Pierre: *Le langage du corps*, P.U.F., (coll. "Que sais-je"), Paris, 1980, 128 стр.

*Македонски народни умотворби. Том IV, книга 1: Пословици*, (во редакција на Х. Поленаковиќ, К. Пенушлиски), Кочо Рацин, Скопје, 1954, 302 стр.

ПЕНУШЛИСКИ, Кирил: *Пословици и гатанки*, Македонска книга, Скопје, 1969, 259 стр.

*Речник на македонскиот јазик* (со српскохрватски толкувања), (редактор: Б. Конески, составувачи: Т. Димитровски, Б. Корубин, Т. Стаматоски), Институт за македонски јазик "Крсте Мисирков", Скопје, Том I-III, 1961-66, 519 + 595 + 606 стр.

ЦЕПЕНКОВ, Марко К.: *Македонски народни умотворби. Книга осма: Пословици. Поговорки, гатанки, клетви и благослови*, (редактирал: Т. Саздов), Македонска книга, Скопје, 1972, 343 стр.

ШАПКАРЕВ, Кузман А.: *Одбрани страници*, (приредил: М. Китевски), НИО "Студентски збор", Скопје, 1989, 237 стр.

# СЕМИОЛОГИЈАТА НА РАКАТА ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

**§ 1.** Во еволутивната теорија се вели дека раката го направила мајмунот човек. Тука раката е сфатена како симбол на работата и токму таа нејзина позитивна конотација е предоминантна кај фигуративните значења на раката. Се разбира дека негативната вредност следи веднаш зад позитивната како што покажуваат и следните две македонски пословици во кои палецот, како метонимија за раката, е позитивно вреднуван во првата и негативно во втората пословица:

(посл.) *Палецот ако не беше, ништо човекот не ќе направеше.*

(посл.) *Палецот, и душа жива ако немаше човекот, тој скот ќе си беше.*

Во нашето проучување на семиологијата на раката тргнуваме од следната дефиниција: «Раката е дел од човечкото тело кој се протега од рамото па сè до прстите и ноктите и кој служи за фаќање и за допир».

**Наша цел во овој труд е да ги проучиме антропоморфните фигуративни значења на зборовите кои влегуваат во лексичко-семантичкото поле РАКА и да дојдеме до семиолошка дефиниција на раката.**

Фигуративните значења на зборовите ќе ги проучуваме низ нивните лексемски, фраземски и интерактивни (паремиски) единици и тоа во разните стилови на македонскиот јазик.

Во овој труд ние ќе се задржиме на **значењата на раката (нејзината анатомија и функции) во јазичната семиотика и тоа во корпус од вкупно 474 единици на македонскиот јазик: 1 лексемска, 201 фраземска единица (фраз.) и 272 комуникативни единици [134 пословици (посл.), 89 интерактивни единици (интер.), 31 гатанка (гат.), 7 клетви (клет.), 5 благослови (благ.), 3 верувања (вер.) и 3 вица)**

## 1. СИМБОЛИЧКИ АСПЕКТ

**§ 2.** Симболичката вредност на раката во сите култури произлегува од нејзината важност за телото на човекот.

Раката се јавува како **симбол на активност.** Во јазиците од далечниот исток, изразите како што се *стави рака, крене рака* носат значења на «почна, заврши некоја работа»**.**

Раката претставува **симбол на моќ и доминација.** Таа е кралски симбол, инструмент на владеење и знак на доминирање. Така хебрејскиот збор

*iad* значи истовремено *рака* и *моќ*. *Раката на правдата* била во средниот век ознака на француската монархија. Во Африка, да се стави левата рака, при свиткани прсти, во десната рака е знак на потчинување и на понизност; во Рим раката што се крие под ракавот означувала почит и прифаќање на потчинетост. Во блиблиската и христијанската традиција раката го симболизира Господ во сета неговата моќ и ефикасност. Ако човек биде допрен од раката на Бога тој ќе ја добие и божјата сила. Раката господова создава, заштитува и уништува. Да се *попадне во божји раце* или пак во рацете на некој човек значи да се биде во нечија милост која може да создаде или да уништи.

**Допирот** има суштествено значење во верувањата и во лекувачката практика. Рацете на вештерот и на излекувачот се обдарени со посебна моќ, со енергија која им овозможува да ги контролираат елементите и да ја смират болката.

Раката изразува широк спектар на знаци и на сигнали: таа претставува **израз на учтивост и на препознавање** (бакнување рака, стискање рака, поздравување).

Според Будистичкиот канон, *затворената рака* е **симбол на сокривање, на тајна, на езотеризам.** Раката на Буда не е затворена, т.е. тој не држи в тајност ниеден дел од доктрината. Но како во Будизмот така и во Хиндуизмот, основниот симболизам е оној на ***mudra,*** односно гестовите на рацете. Во ритуалните танци на раце во Јужна Азија движењата на рацете, нивната положба во однос на телото, како и на прстите меѓу себе, се многустрано значенски: **соодветните позиции на рацете и на прстите симболизираат внатрешни состојби** (на пр. испружените раце кои со дланката се потпираат на колената изразуваат медитативна концентрација итн.).

Во келтскиот свет, симболизмот на шепата и на раката се поврзани меѓу себе. Впрочем и називот *lam* (шепа) често ја означува и целата рака. Кренатите раце со дланките на надвор се гест на преколнување. Раката поседува **магична функција, симболизира поседување а служи и за повикување на Бога**.

Во Централна Америка, раката, како симбол на бројот 5, го претставува Богот на петтиот ден. Тој Бог е хтонички и затоа раката станува **симбол на смртта** во мексиканската уметност. Раката е исто така поврзана и со крвавите обреди на жртвување.

Раката понекогаш се споредува со окото: **таа гледа**. Ова толкување го дава психоанализата која смета дека раката што се појавува во соништата е еднаква на окото.

Раката е најпосле и симбол на **разликувачкото дејствување**. Во таа смисла нејзиното значење е слично на значењето на стрелката. Раката претставува синтеза на машкиот и на женскиот принцип: таа е пасивна со тоа што содржи а активна е со тоа што држи. Раката служи како оружје и како средство. Раката го разликува човекот од сите други животни но исто така таа служи и да ги разликува предметите што ги допира и обликува.

**§ 3.** Во Западниот свет, **десната страна** претставува страната на Рајот, на машкиот принцип кој е активен, дневен и позитивен. **Левата страна** претставува страната на пеколот, на женскиот ринцип кој е пасивен, ноќен и негативен. Таа го претставува минатотото врз кое човекот нема повеќе власт додека десната страна ја симболизира иднината во која може сè уште да се интервенира. Христос е седнат од десната страна на Таткото, а токму таа страна, според Библијата, е резервирана за избраните по Божјиот суд. Според народните верувања, да се гледа на десно значи да се гледа накај позитивната страна додека ѓаволот ги забележува своите жртви со левото око па така и во сатанските ритуали знакот на крстење се изведува со левата рака. Злокобните претскажувања се јавуваат секогаш од левата, сатанска страна која е антипод на доброќудната и позитивна десна страна.

Традиционално левата рака на Господ е поврзана со правдата, а десната рака со сожалувањето. Десната рака е *рака која благословува*, амблем на црковниот авторитет, како што *раката на правдата* е ознака на кралската власт. Во Кина десната (yin) и левата страна (yang) се комплементарни и не се спротиставени. Така десната рака одговара повеќе на *дејствувањето*, додека левата соодветствува на *недејствувањето,* на мудроста.

Во муслиманскиот свет симболичкото значење на десната рака, или раката на заколнување, е видливо при давањето: за да направи добро дело човек треба да дава милостина со десна рака за да не дознае левата колку дала десната. Во Индија левата рака не може да им даде ништо на другите зашто е поврзана со органските отпадоци и според тоа е нечиста. Токму затоа и се јаде со десната рака. Во Египет левата страна се смета за страна на смртта.

## 2. СЕМИОЛОШКИ АСПЕКТ

**§ 4.** Во лексичко-семантичкото поле РАКА спаѓаат, покрај лексемата *рака* и други лексеми кои се однесуваат или на анатомијата или на функциите на раката. Во **анатомски поглед** тука спаѓаат лексемите: *нокт, прст, палец, шепа, дланка, тупаница, рака, ракавица, лакот, рамо, ракав и др.* како и придавките кои ги предаваат нивните карактеристики, додека во **функционален поглед** ги среќаваме следните глаголи: *зема, фаќа, држи, ракоплеска, се ракува, ракува со нешто, раководи, врачува, дава, чепка, чеша, мачка, гали* и др.

Фигуративните значења на раката ќе ги разгледаме од гледна точка на семиолошката фигура која се наоѓа во основата на фигуративното значење. Под *семиолошка фигура* ја подразбираме релацијата која лежи во основата на фигуративното значење. Додека областа од која потекнува релацијата претставува област на семиолошката фигура. Кај единиците со РАКА разликуваме две семиолошки области: *анатомија* и *функции на раката*.

### 2.1. Анатомија на раката

**§ 5.** Од анализата на македонските фигуративни единици можеме да видиме дека тие ги користат следните особини на раката: **целост, структура и физички особини.**

**Целоста** на раката во македонските единици со фигуративно значење ја среќаваме најпрвин како **физички дел од човечкото тело:** (гат.) *Две дрва закачени на еден труп ?,* (вар.) (гат.) *Две ветки на еден труп ?* = Гатанка за Рацете; (посл.) *Рака на суд сечат и не боли.* = Кога е принуден, човекот прифаќа работи што во нормална ситуација не би ги прифатил; (интер.) *Од студ рака не се вади надвор* = Изразување став дека надвор е многу студено; (гат.) *Бабина кучка за рака ме касна* = Гатанка за искра; (гат.) *Имам една невестичка, сè во џеповите си ги држи рацете.*= Гатанка за Стомна; (гат.) *Чалма има, глава нема; снага има како човек, раце има како човек.* = Гатанка за Казан за варење ракија.

Од друга страна, раката **како орган станува знак за функцијата што ја обавува (работа, држење, штипење)** и на тој начин влегува во **метонимиската шема на промена на значењето:** «предмет» → «дејство».

Самото поседување на органот означува и обавување на неговата функција и обратно, неговото непоседување имплицира необавување на функцијата/ функциите. Наведуваме неколку гатанки во кои одредени предмети или животни се персонифицираат при што им се припишува поседување раце: (гат.) *Без раце, без нозе нагоре се качува.* = Гатанка за Ветар; (гат.) *Свири, а уста нема, трча, а нозе нема, дрвја тресе а раце нема.* = Гатанка за Ветар; (гат.) *Лежи Белчо над куќа, опашката му в рака.* = Гатанка за Снег и мразулци на стреите; (гат.) *Мравички излегуваат, влегуваат со скутурци в раце, а петелот пее на каракамен.* = Гатанка за Црква, народ и поп; (гат.) *Заби нема, раце нема, а пак каса.* = Гатанка за Мраз.

Раката како целост може да не биде во можност да ги обавува своите функции поради одредени причини: (интер.) *Рацете и нозете му се фатија* = Изразување мисла дека некој е болен; (интер.) *Се фати и од нозе и од раце.* = Искажување дека некој се шлогирал; (интер.) *Ми се отсекоа рацете.* = Изразување дека говорникот почувствувал силни негативни емоции при слушање на некоја вест.

Раката е многу важен орган од човечкото тело што се гледа од следните единици во кои таа се дава како гаранција за вистинитоста на кажаното: (фраз.) *става рака во оган за* некого = дава душа за некого; (интер.) *Десна рака би дал* ! = Изразување гаранција дека тоа што го зборува говорникот е вистина; (интер.) *Десна рака ставам в оган* ! = Изразување гаранција дека тоа што го зборува говорникот е вистина; (интер.) *Ако не е така, и двете раце ќе си ги отсечам до лактите* ! = Изразување гаранција дека тоа што го зборува говорникот е вистина;

Значењето на раката е неизмерно за човекот, оттаму и во некои клетви таа претставува предмет на колнење: (клет.) *Да ти капне раката* !; (клет.) *Да ти се исуши раката* !; (клет.) *Никогаш да не му стигне ни рака, ни глава.*; (клет.) *Рацете да му се исаанат.*; (клет.) *Раката да му се фати, кој ја фатил.*

**§ 6**. Во однос на **структурата,** можеме да воочиме четири дела од раката кои градат единици со фигуративно значење.

Тука се прво **ноктите:** (фраз.) *гризе нокти* = е нервозен; (фраз.) *догори до нокти* некому = се најде во голема тешкотија; (интер.) *Го пецна како под нокт да го боцна* = Искажување став дека некој кажал некому нешто што го погодило; (фраз.) *е како кал под ноктите* некому = не е достоен за нечие внимание; (интер.) *Изгорела свеќа до нокти.* = Искажување став дека е крајно време нешто да се направи; (интер.) *Од под нокти ќе ти ги извадам*? = Искажување дека агенсот не може да го даде тоа што му се бара.

Втор дел се **прстите:** (интер.) *Го исцицал од прстите.* = Искажување став дека агенсот направил нешто со огромни тешкотии; (посл.) *Кој прст да пресечеш/боцнеш сè ќе те боли.* = Сите деца еднакво се мили и се жалат; (посл.) *Сите прсти еднакво болат.* (вар.) (посл.) *Пресечи го едниот - боли, пресечи го и другиот – боли.* = Родителите еднакво ги сакаат своите деца и исто ги жалат; (гат.) *Две мајки со пет синови.* = Гатанка за Раце; (гат.) *Петмина браќа само се караат кој од нив е постар и никогаш не можат да се смират.* = Гатанка за Прстите од раката; (гат.) *Ражен од месо, ќебап од железо.* = Гатанка за Прст и прстен; (гат.) *Триста ѓупци, прст за прст врзани, никако не можат да се одделат.* = Гатанка за Синџир, верига; (гат. ) *Си беа 20 - мина браќа близнаци, и сите си носеа по една бела плоча на глава ?* = Гатанка за Прстите со ноктите; (гат.) *Десет попови, сите носат шапка на глава.* = Гатанка за прстите со ноктите; (фраз.) *провира низ прстен* некого = е неспоредбено подостоен од вториот.

Потоа следи **лактот:** (интер.) *Жими лактот ќе ме фатиш* ! = Изразување став дека соговорникот никогаш нема да го фати говорникот.

И на крај доаѓа **рамото:** (фраз.) *рамо до рамо* = 1. еден до друг 2. Сложно, заедно.

**§ 7.** Во групата **физички особини** можеме да ги изделиме следните особини:

**Раката** (или дел од раката) **како мерка:** (фраз.) *една рака сол* = количина сол што може да собере во една рака; (интер.) *За една рака урда отишол дури на Бистра (или на Ѕвезда)* = Искажување мисла дека некој вложил големи напори за да добие нешто со мала вредност; (интер.) *Прст пред око/очи не се гледа* ! = Изразување тврдење дека е голема темница; (посл.) *Образот е колку два прста, ама за ништо на веков не се дава.* = Луѓето многу држат до својот углед; (фраз.) *прст и плева* = многу; (фраз.) *со грсти* = многу; (интер.) *Педа човек, лакот брада* = Изразување став дека некој е низок; (фраз.) *од рака* = без мерење, само со држење в рака; (фраз.) *има рака - терезија* = може добро да измери нешто со рака (со сечење); (интер.) *Раката му е терезија, окото чертија.* = Има многу прецизна рака и око; (посл.) *Раката терезија не е, кај што сака да погоди – може да не удри,* (вар.) (посл.) *Раката кантар нема* = Раката не може точно да подели; (фраз.) *во најдобра рака* = во најдобар случај; (фраз.) *во најмала рака* = како најмала вредност, барем; (фраз.) *во некоја рака* = во одредена смисла.

**Големината на раката** (или на дел од раката) се користи пред сè како карактеристика на самиот орган: (фраз.) *има прсти - пераи* = има долги прсти; (фраз.) *има прсти како виолинско гудало* = има долги прсти; (интер.) *Ако лажеш, речи да се сториш како прстов* ! = Повикување на соговорникот да се заколне дека не лаже (го принудуваат некого да го свитка палецот како кука и да се заколне); (фраз.) *има раце - весла* = има долги раце; (фраз.) *има рака - кросно* = има долги раце, или пак за опис на физичкиот изглед на човекот кој ги поседува: (интер.) *Прстот има нешто, да и тој да има.* = Изразување став дека некој е многу слаб.

Покрај тоа, големината може да послужи и за опис на одредени психички карактеристики: (посл.) *Сите прсти не се еднакви/исти.,* (вар.) (посл.) *Ни/И прстите (на раката) не се еднакви.,* (вар.) (посл.) *Од прст до прст има голема разлика.* = Сите луѓе не можат да бидат исти ниту по богатство ниту по способност и достоинство; (посл.) *Големите раце не се фаќаат за голема сила.* = Големите луѓе не се и најхрабри и најрешителни.

**Изгледот на раката** (или на некој нејзин дел) го среќаваме во следните единици во кои се јавува *дланката:* (фраз.) *како на дланка* = совршено јасно; (фраз.) *го има светот на дланка* = има широки хоризонти, го има прошетано светот; (фраз.) *има дланка како подница* = има рамна, широка дланка; (клет.) *Кога ќе ми никне коса на дланката, тогаш аир да имаш во куќата !*

**Тресењето на рацете** е физичка особина која се користи во следните две фраземи: (фраз.) *се тресат рацете* некому *како на млада невеста нозете*

= е многу возбуден и уплашен; (фраз.) *се тресат рацете* некому = 1. е пијан 2. е болен 3. е уплашен.

### 2.2. Функции на раката

Во животот на луѓето раката врши најразлични функции а во денешно време човекот создава сè повеќе и повеќе апарати кои ја зголемуваат моќта на раката. Во единиците со фигуративно значење можеме да ги изделиме следните **6 групи на функции:**

| | | | |
|---|---|---|---|
| 1. | раката како орган за допир | 4. | раката како орган за удирање |
| 2. | раката како орган за фаќање, земање и држење | 5. | раката како орган за работа |
| 3. | раката како орган за давање и примање | 6. | раката како знак и орган за комуникација |

#### 2.2.1. Раката како орган за допир

**§ 8.** Шепата со прстите претставува сетило за допир. Преку нив човекот ги прима тактилните дразби и успева да се ориентира меѓу предметите во природата. Таа функција на прстите е искористена во следните фраземи: (фраз.) *пипа со прсти* = испитува, проверува; (фраз.) *знае на прсти* нешто/некого = одлично познава нешто/некого; (фраз.) *го напипа пулсот* некому = го погоди со некоја постапка или со нешто кажано; (фраз.) *опипа пулс* некому = незабележливо испита нечие мислење.

Тактилната функција на раката се користи и во сексуалните дразби. Така, имаме неколку глаголи кои се однесуваат, меѓу другото, и на сексуалноста: *гали, милува, фаќа, пипа.* Од истата сфера се и следните единици: (фраз.) *пушта рака* = се обидува да фаќа, гали некого; (интер.) *Ако ти е мака, држи си го (фати си го) в рака* ! = Искажување на задоволство на говорникот од фактот што соговорникот е измамен; (фраз.) *десанка шакиќ* = мастурбирање.

#### 2.2.2. Раката како орган за фаќање, земање и држење

**§ 9.** Човечката рака по својата структура и по своите особини претставува орган кој му овозможува на човекот да обавува многу работи, од најпрецизни до најгруби. Со рацете човекот ги фаќа и ги држи предметите кои му служат за јадење, пиење, работа и забава:

(гат.) *Има нос, не мириса; има уста, не зборува; има очи, не гледа; има раце, не фаќа.* = Гатанка за Икона; (гат.) *Пикни рака в дупка, извади Еѓупка,*

*што е ?* = Гатанка за Грозје туршија; (гат.) *Раката го собира, вратата не може да го собере.* = Гатанка за Остен; (гат.) *Се втурија петмина браќа, ми фатија Кузмана цара, го фрлија во Тумана града.* = Гатанка за Петте прсти од раката и залак в уста; (гат.) *Си имам едно нешто, од сѐ е поблаго, а ниту в рака се фаќа, ниту в мисур се клава.* = Гатанка за Сон;

(интер.) *Да се фатам за зелен бор и тој би се осушил.* = Искажување дека говорникот е многу несреќен; (посл.) *Фати се да се држиш за даб, а не за шип/трн.* = Ако сакаш да се потпреш на некого, треба да одбереш вредни и сигурни луѓе кои навистина можат да ти помогнат; (интер.) *Не може ни за малото прсте/нокте да му се фати.* = Искажување дека некој не може да се споредува со некого; (посл.) *Којшто се фаќа на танец, како ќе му свират, така ќе игра.* = Кога човек започнува една работа треба да ја доврши следејќи ги правилата; (посл.) *Лошиот човек ако ти се фати за полата, сечи ја и остави му ја в рака.* = Човек треба да го избегнува друштвото на лошите луѓе; (интер.) *Како некоја лисица се преправа, дури да ти го кладе в рака.* = Искажување став дека некој е многу итар човек кој гледа само да го оствари тоа што го посакува; (посл.) *Виното* (*и ракијата*) *немаат раце, ама за очи фаќаат.* = Кога човек ќе испие повеќе вино му се поматува видот и свеста; (виц) *Еден лудак прашува друг:* - *Што имам во раката?*- *Знам, мравка !* - *Не !* - *Тогаш, имаш мува !* - *Не е ни тоа !* - *Е, па тогаш камила!* - *Е, не е фер, си видел!* = ( Н. Македонија, 20.11.1986); (фраз.) *отиде со газот в раце* = отиде по работа без да се снабди со сѐ што му е потребно; (интер.) *Ќе си земе к... в рака.* = Искажување став дека агенсот треба да се помири со фактот дека е измамен.

Кога ги има предметите в раце, човекот може да прави со нив сѐ што ќе посака. Со други зборови, со помош на рацете човекот може да има контрола врз она што го има во нив. Токму тоа се и изворите на една веројатно универзална метафора која гласи: КОГА ЧОВЕК ФАЌА И ДРЖИ НЕШТО/НЕКОГО => ТОЈ ИМА КОНТРОЛА НАД ТОА НЕШТО/НАД НЕКОГО.

Оваа метафора се наоѓа, директно или индиректно, во основата на 38 единици: (фраз.) *зема во свои раце* нешто = зема контрола врз нешто; (фраз.) *зграпчи со обете раце* = фати и држи цврсто; (фраз.) *има/држи/зема в/во (свои) раце* нешто = има/зема под контрола; (фраз.) *се наоѓа во раце* на некого = е под нечија власт; (фраз.) *падне в раце* некому = потпаѓа под нечија контрола, власт; (фраз.) *има в/при рака* нешто = 1. поседува нешто 2. има нешто на дофат; (фраз.) *го фати во своите канџи* = (за жена) земе контрола врз некого; (фраз.) *се држи (ка)ко слепец/ќор за стап* за нешто = се држи упорно до нешто; (фраз.) *е во сигурни раце* = се наоѓа на сигурно; (фраз.) (*ги) држи за узда/ узди(те)* = контролира некого/нешто; (посл.) *Винското грне се држи со една рака, а пушката со две.* = Човекот треба да внимава кога ракува со пушка; (фраз.) *ги држи конците во свои раце* = контролира некоја ситуација; (фраз.) *влече конци* = владее со ситуацијата; (фраз.) *го држи кормилото* =

управува; (фраз.) *ги држи сите адути/карти* = контролира некоја ситуација; (фраз.) *ја има играта во свои раце* = владее со ситуацијата; (фраз.) *го зема законот во свои раце* = станува сам извршител на правдата; (фраз.) *долгата рака на законот* = моќта на законот; (фраз.) *куси се рацете* некому = нема можност, не смее; (посл.) *Царската рака е долга, далеку досегнува/стасува.* = Власта секогаш е во можност да направи многу работи; (фраз.) *е во Божји раце* = нешто не зависи од човекот, туку од судбината; (фраз.) *прст Божји* = провидение, божја сила; (фраз.) *врти околу малиот прст/ малото прсте* некого = прави што сака со некого, раководи со некого; (фраз.) *влече за нос* = прави што сака со некого; (интер.) *Те држам в раце !* = Искажување дека говорникот има контрола врз соговорникот; (посл.) *"Брате, брате", дури да те кладе в рака, да после ќе ти го сврти дебелиот крај.* = Има луѓе кои се прават добри само додека не дојдат во ситуација да им наштетат на другите; (посл.) *Мене ми е мака да го кладам борчлијата в рака, да после ќе си го кладам кај што прдат магарињата.* = Должниците мораат секогаш да се понижуваат пред доверителите; (интер.) *Му помина под рака, ама откако се бореа и падна.* = Искажување дека некој стекнал контрола врз некого само по борба во која победил.

Метафората е погодна, со оглед на негативниот строеж што го поприма предметот, да биде искористена за директна, индиректна закана или во одговор на закана: (интер.) *Бери си го умот во главата, оти ако те кладам в рака !* = Закана до соговорникот; (интер.) *Ќе ми се фатиш за долниов* ! = Искажување на говорникот дека не се плаши од заканите на соговорникот; (интер.) *Вода не ќе му даде да се напие, ако го кладе в рака.* = Индиректна закана; (интер.) *Ќе го научи ако го кладе в рака.* = Индиректна закана; (интер.) *Оро таратинско ќе му игра, ако го кладе в рака.* = Индиректна закана.

Доколку држењето в раце не се оствари целосно тогаш важи следната метафора: КОГА ЧОВЕК НЕ ДРЖИ ЦВРСТО НЕШТО/НЕКОГО => ТОЈ НЕМА ЦЕЛОСНА КОНТРОЛА НАД ТОА НЕШТО/НАД НЕКОГО: (фраз.) *испушта од рака/раце* некого/нешто = губи контрола врз некого/ нешто; (фраз.) *се лизга од раце* некому = губи контрола врз некого; (фраз.) *бега како некоја јагула што се лизга од раката* = не стои на зборот; (интер.) *Што јагула човек е, в рака не се фаќа.* = Изразување став дека некој е итар.

**§ 10.** Откако ќе го земе предметот в рака, човекот ја запознава неговата природа одблизу, со пипање и со истражување и, доколку му се допадне самиот предмет, тој сака да си го задржи за себе, да го присвои, да стане негов сопственик. Токму тоа се и изворите на следната метафора: КОГА ЧОВЕК ДРЖИ НЕШТО ВО РАЦЕ => ТОЈ ГО ПОСЕДУВА ТОА НЕШТО.

Оваа метафора се содржи во 15 единици: (фраз.) *поминува низ многу раце* = многу луѓе користеле нешто; (фраз.) *преминува во други раце* = (нешто) го менува сопственикот; (посл.) *Што е в рака кај човека, тоа не е лага.* =

Сетилото за допир е едно од најсигурните човекови сетила; (фраз.) *стави/ тури/ кладе рака на* нешто = располага со нешто, присвои нешто; (фраз.) *од прва* (*втора, трета*) *рака* =од првиот (вториот, третиот) поседувач; (фраз.) *од рака на рака* = нешто што поминува низ многу раце и не останува цело; (посл.) *Држам врапче, чекам сокол.* = Човек треба добро да го држи она што го има пред да бара нешто подобро; (посл.) *Гледај дури не ти летнало врапчето од рака, оти после мачно се фаќа* = Човек треба да внимава пред да направи нешто оти последиците од непромислена работа можат да бидат големи; (посл.) *Подобро/поубаво врапче в рака, отколку гулаб на гранка,* (вар.) (посл.) *Поарно да имаш едно врапче в рака одошто сто да летаат* = Човекот треба да биде задоволен со она малку што го има а не да се занесува по многу што го нема.

Се случува понекогаш човекот да остане без тоа што го посакува и тогаш се применува следната метафора: КОГА ЧОВЕК НЕ ДРЖИ НИШТО ВО РАЦЕ => ТОА СЕ ОЦЕНУВА НЕГАТИВНО: (фраз.) *остана гол како прст* = ништо не добил; (фраз.) *остана со празни раце* = ништо не добил; (фраз.) *остане со куси/кратки ракави* = ништо не добие од некоја работа, извиси; (фраз.) *остане со прстот в/во уста(та)* = 1. не останува за некого ништо 2. се наоѓа во недоумение 3. зине од воодушевување; (посл.) *Полни очи, (а) празни раце.*= Понекогаш на човек му останува само привидно задоволство, со кое само очите се задоволуваат.

**§ 11.** Кога човек држи во рака нешто што му е пријатно тој ќе сака тоа да го држи долго време ако не и за секогаш: (посл.) *Пијаницата се мачи од пијанство и со снага и со душа и пак рака не трга од пијанството* = Луѓето тешко се откажуваат од пороците иако често страдаат поради нив; (интер.) *Баба се сторила и од курварство рака не трга.* = Има луѓе кои не можат да се откажат од своите пороци.

Кога станува збор за живи суштества, тогаш можеме да речеме дека луѓето сакаат да ги земат в раце оние кои им се драги, оние кои им значат многу во животот. Оттаму и следната метафора: КОГА ЧОВЕК ДРЖИ ГРИЖЛИВО НЕШТО ВО РАЦЕ => ТОА МУ Е БЛИСКО, ДРАГО, СКАПОЦЕНО: (благ.) *Што ти душа сака, в раце да ти писка* ! = Благослов за пород; (фраз.) *пие вода од дланка* некому = припитомува; (фраз.) *гледа/чува како капка/вода на дланка* нешто/некого = се грижи многу за нешто драгоцено/за некого; (фраз.) *јаде од рака* некому = (за животно) е блиско со некого; (фраз.) *носи на раце* некого = добро третира некого, угодува некому; (фраз.) *рака под рака* = се држат за раце; (виц) *Две стоногалки се вљубуваат една во друга и одат на прошетка рака под рака, рака под рака, рака под рака, рака под рака, рака под рака, рака под рака, рака под рака...*; (фраз.) *умре на раце* некому = умира во рацете на некој што се чувствува близок до умрениот; (посл.) *Детето повеќе милувај го со раце отколку со лице.* = Децата повеќе ги чувствуваат тактилните отколку визуелните осети; (посл.) *Убаво и кротко дете секој сака да го земе в раце*

= Луѓето сакаат убави и мирни деца; (посл.) *Жена, коњ, пушка, не се даваат на туѓа рака.* = Човек не треба да си ги дава жената, коњот и пушката на други затоа што тоа може да има кобни последици за него.

**§ 12.** Се разбира дека човек сака да ги држи драгите и блиските нешта само доколку тие не му предизвикуваат нелагодност или болка. Токму оттаму и следните совети: (посл.) *Кога/ако имаш маша, не фаќај го/ја огнот/жарта со рака, (оти ќе те изгори)*; (вар.) (посл.) *Имајќи маша, зошто да си ги горам прстите/не си ги горам прстите.* = Користејќи соодветни средства, човек полесно може да ги извршува работите; (посл.) *Со гола рака в жар не се брка.* = Секоја работа си бара соодветни средства за нејзино извршување; (посл.) *Со гола рака/голи раце змија не се фаќа/не се лови.* = Без оружје човек не може да се бори со непријателот.

Меѓутоа, се случува понекогаш човек да фаќа, зема и држи предмети кои се опасни, но тоа го прави или затоа што е принуден, затоа што има лоши навици или пак затоа што мора за да избегне уште поопасни ситуации. Тие перцептивно-моторни ситуации се наоѓаат во основата на следната метафора: КОГА ЧОВЕК ФАЌА И ДРЖИ ОПАСНИ ПРЕДМЕТИ => ТОА ГО ПРАВИ ПОРАДИ ОДРЕДЕНИ ПРИЧИНИ: (посл.) *Циганот не си ги гори рацете, додека има клешти.* = Има луѓе кои знаат да се помагаат со разни средства во вршење на работите; (посл.) *Еѓуптинот и маша да има, пак огнот со рака го фаќа, на лулето да клава.* = Некои луѓе тешко се одвикнуваат од своите опасни активности; (посл.) *Фати ја копривата ако сакаш да ти ја изџарка раката.* = Човек треба да внимава да не прави работи кои ќе му наштетат; (посл.) *Даваникот и за сламка се фаќа.* = Човек во опасност се обидува да најде каков и да е излез за спас; (посл.) *Кога човек пропаѓа и за врело железо се фаќа.* = Во тешка ситуација човек бара какво и да е средство за излез; (посл.) *Којшто паѓа в море, и за сламка/за змија се фаќа.* = Во тешка ситуација човек бара какво и да е средство за излез.

Не сакајќи сам да се изложува на опасни ситуации, човекот понекогаш се обидува да натера други да му ја завршат работата: (фраз.) *ги вади костените од жар* (за некого) = врши работа за туѓа сметка; (посл.) *Со туѓи раце лесно се фаќа врело железо.* = Има луѓе кои се нафаќаат со посредство на други лица да направат опасни дела и не им е грижа што тие лица можат да настрадаат од опасноста; (посл.) *Туѓа рака змија фаќа.* = 1. Има луѓе кои се нафаќаат со посредство на други лица да направат опасни дела и не им е грижа што тие лица можат да настрадаат од опасноста 2. Туѓиот човек не ја врши твојата работа со истото внимание со кое би ја вршел ти самиот, тој работи како годе без да мисли за штетите и трошоците.

**§ 13.** Постојат луѓе кои, не можејќи да ги добијат предметите што ги сакаат и што сакаат да ги имаат, се обидуваат да ги присвојат на нелегален начин. Оттаму и следната метафора: КОГА ЧОВЕК ЗЕМА ПРЕДМЕТИ ШТО НЕ

МУ ПРИПАЃААТ => ТОЈ КРАДЕ, која се содржи во неколку единици: (фраз.) *ги омрси прстите* = се офајди од некоја зделка; (интер.) *Орлови нокти да има, не може да му го земе.* = Изразување став дека некој не е во состојба да земе нешто од некој друг; (фраз.) *има долги прсти* = краде; (фраз.) *има прсти – метла* = краде; (фраз.) *прстите се како октопод* некому = приграбува од секаде; (фраз.) *(пот)фаќа раката* на некого = краде; (фраз.) *се лепи сѐ за рацете* на некого = краде; (интер.) *Лева рака – десен џеп* = Изразување став дека некој е крадец; (посл.) *Арамија да си со умот, а не со раката.* = Човек треба да биде паметен и пресметлив со умот а не да краде; (посл.) *Кога ќе се поздравиш со Грк провери колку прсти ти останале на раката* = Човек треба да се пази од Грците зашто тие имаат репутација на крадци.

### 2.2.3. Раката како орган за давање и примање

**§ 14.** Раката е орган со кој човекот не само што ги фаќа, зема и држи нештата што му се драги туку со неа тој и врши размена на истите тие нешта. Од една страна, човекот треба да даде или отстапи на други луѓе одредени предмети што му се драги, а од друга страна тој треба да прими такви предмети од другите. Со оглед на тоа што парите претставуваат средство со кое се врши размената на предмети, токму тие често стануваат и симбол на севкупното човеково однесување на давање и примање.

Оттаму и следната метафора: КОГА ЧОВЕК ДАВА (ПАРИ) => ТОЈ Е ДАРЕЖЛИВ која лежи во основата на бројни единици со фигуративно значење: (фраз.) *има широка рака/е широкá рака* = човек што лесно дава; (посл.) *Што ќе дадеш со своја рака, тоа ти е задуша.* = Правејќи добри дела, човекот ја облагородува својата душа; (посл.) *Што прави десната рака, левата да не узнае.*= Милостината што ја даваме и добрите дела што ги правиме не треба да ги правиме со цел да се прославиме како доброчинители и да бараме признание; (посл.) *Благословена е раката податлива, а проклета скржавата* = Луѓето треба да бидат дарежливи а не скржави; (посл.) *Подадена рачица, подсосана душица.*= Добриот човек со милостината што ја дава на сиромасите ја спасува својата душа; (посл.) *Раката што дава е над раката што прима.* = Човекот што дава треба да биде горд за своето дело; (посл.) *Раката што дава не се сече/не се куси.* = Луѓето што даваат можат да имаат само корист од тоа; (посл.) *Која рака дава, таа е мила.* = Луѓето што се дарежливи се ценети во општеството; (посл.) *Имаш ли пари в раце, арен си.* = Луѓето што имаат пари се ценети во општеството; (благ.) *Раката му аирлија* ! = Благослов за подадена помош; (благ.) *Раката му сребрена* ! = Благослов за подадена помош.

Човекот треба да биде дарежлив, но треба и добро да размисли како ги распределува парите: (посл.) *Не дава на бога со прсти, дава на врага со грсти* = Има луѓе кои кога треба не сакаат да дадат пари но затоа кога ќе дојдат во

нужда ги расфрлаат парите; (интер.) *На еден со прст, на друг со грст* = Изразување став дека некој е стиснат спрема едни и дарежлив спрема други луѓе; (посл.) *Таткото кога ќе ја дели стоката на децата, не треба на едно да дава со грст и на друго со прст.* = Родителите треба да бидат подеднакво праведни спрема своите деца.

Треба да се внимава на кого се даваат пари, зашто има луѓе кои се ненаситни: (посл.) *Дај му на куче прст, раката ќе ти ја лапне,* (вар.) (посл.) *Ти му даваш прст, тој ти ја бара раката* = Има луѓе кои се ненаситни. А има и такви кои не си ги подмируваат долговите: (посл.) *Давај со раце, (а) барај/земај со нозе.*, (вар.) (посл.) *Вересија потресија, дај со раце, барај со нозе.* = Заемодавацот кога не може да си ги врати парите од должникот принуден е да трча по него за да си ги земе; (посл.) *Борчлијата во устата мед нека има, и со раката в џеб нека посега* = Должникот треба да биде љубезен кон доверителот и да гледа да го врати долгот на време.

Парите се голем предизвик за луѓето затоа што тие претставуваат средство со кое човекот може да дојде до разни добра што сака да ги поседува: (посл.) *Парите се тркалезни за да одат од раце в раце.* = Човек треба да ги троши парите според своите потреби а не да ги чува бескорисно; (посл.) *Кој не ја стиска парата, нема да ја достиска и лирата.* = Ако не знае човек да ракува со малку пари, тогаш нема да може ни со многу пари; (посл.) *Кој може да држи во раката болви, тој може да држи и пари* = Парите, како и болвите, исто така чешаат за да бидат потрошени па треба да се биде отпорен на нивниот предизвик за да не се трошат неразумно; (посл.) *Дури ја имаш парата, стегај ја.* = Човек треба разумно да ги троши спечалените пари.

Кога има пари човекот може да си ги подмирува своите потреби во животот: (фраз.) *исплаќа на рака* = во готово; (посл.) *Пара на рака, Мара за/под рака* = Откако ќе ја плати стоката, купувачот може да располага со неа; (посл.) *Лесна рака, празна тезга* = Со муштерии кои лесно се одлучуваат да купат, стоката бргу се продава.

Токму затоа човекот треба да биде претпазлив во трошење на парите:

Доколку не може да се сопре да ги троши парите, човекот може да се најде во недостиг од пари и да попадне во непријатни ситуации: (фраз.) *го одврза ќесето* = троши пари; (фраз.) *дупната/дупенá рака* = човек што троши многу пари, расипник; (посл.) *Една рака што растура е поголем зијан од десет/сто што печалат.* = Човек ако не штеди бргу ќе го потроши заработеното; (посл.) *Лесна рака, гола куќа* = Човек што лесно ги троши парите не може да има.

А ако нема пари, единствена шанса и утеха човекот може да најде во среќната судбина што толку многу ја бара во денешно време: (вер.) *Ако те сврби десната рака, пари ќе даваш.* = Верување дека некој ќе дава пари ако

го сврби десната рака; (вер.) *Ако те сврби левата рака, пари ќе земаш.* = Верување дека некој ќе добие пари ако го сврби левата рака;

**§ 15.** Луѓето што даваат пари и други работи се ценети во општеството, што не важи за оние кои не сакаат да даваат ниту да трошат пари, иако се во можност тоа да го прават. За тие луѓе се вели дека се стиснати, стегнати, циции и за нив важи следната метафора: КОГА ЧОВЕК НЕ ДАВА ПАРИ => ТОЈ Е СКРЖАВ која се наоѓа во основата на неколку единици: (фраз.) *ја стиска/-стега парата* = е скржав; (фраз.) *оди/дојде со празни раце кај некого* = оди на посета кај некого без ништо да однесе; (посл.) *Поп и калуѓер не даваат, зашто имаат по две раце: со едната земаат, со другата благословуваат.* = Свештениците се многу алчни луѓе; (интер.) *Рацете му се на грбот, џебот не го стига* = Изразување став дека некој е скржав; (интер.) *Рака в џеб не става, змии има* = Изразување став дека некој е скржав; (интер.) *Со една рака дава, а со две зема*. = Има луѓе кои и кога даваат мислат како да земат; (посл.) *Со една рака дај, со другата земи.* = Има луѓе кои само навидум се дарежливи; (посл.) *Скржавиот со едната рака дава, со другата сака.* = Скржавите луѓе и кога даваат не го прават тоа искрено; (посл.) *Со стисната рака ништо не се фаќа.* = За да добие нешто во животот, човекот треба и да дава.

### 2.2.4. Раката како орган за удирање

**§ 16.** Човекот ја употребува раката во многу моменти од својот живот па дури и кога треба да примени физичка сила. Раката може да ја користи како средство за удирање или пак со раката може да се користи при употреба на други средства кои се многу поопасни (стап, пендрек, нож, сабја, копје, боздоган, стрела, пиштол и др.). Употребата на физичка сила може да биде позитивна за луѓето доколку се примени во самоодбрана (секогаш) или пак доколку се примени за постигнување на некои цели (понекогаш: да се потсетиме на теориите за вооружените революции како борби на одредени социјални слоеви против други социјални слоеви).

Во првиот случај се работи за метафората: КОГА ЧОВЕК ЈА КОРИСТИ СИЛАТА (НА РАЦЕТЕ) УМЕРЕНО => ТОА СЕ ОЦЕНУВА ПОЗИТИВНО која се наоѓа во следните единици со фигуративно значење: (интер.) *Ако ми бркне во очите, ќе му бркнам и јас.* = Искажување дека говорникот е спремен да му врати во иста мерка на оној што ќе му наштети; (посл.) *Пет прсти и господа/бога го надвиваат.* = Кога се сложни, луѓето можат да постигнат многу повеќе отколку еден човек поединечено; (посл.) *Тупаницата е појака од раката, па ако останува рака.* = Луѓето се многу појаки кога се сложни; (посл.) *Му помина на детето лутината, откога си ја изеде шлаканицата* = Честопати со децата треба строго да се постапува; (фраз.) *убива две муви со еден удар* = извршува две работи одеднаш; (посл.) *И кога си пријател со кучето, не пуштај го стапот.* = Човек треба да биде секогаш внимателен во

однос на оние кои со кои не е сигурен; (посл.) *Јазол со рака не се одврзува, а со сабја се пресекува.* = Понекогаш човек треба да примени сила за да изврши некои работи; (фраз.) *здрава/тврда/цврста рака* = човек со авторитет; (фраз.) *удира со рака на маса* = покажува дека е енергичен, цврст; (фраз.) *со железна рака* = авторитетно; (посл.) *Раката што тепа, знае и да милува.* = Оној што казнува и наградува; (интер.) *Со една рака да го фати човека, го стопува.* = Изразување став дека некој има голема физичка сила.

Се разбира дека и тука важи вистината дека едно нешто не е исто ако го правам јас и ако го прави некој друг. Така, во очите на говорникот примената на физичка сила може да биде позитивно вреднувана: (интер.) *Ако те фатам в рака, ќе те стопам како сол и вода* ! = Закана дека говорникот ќе примени сила врз соговорникот; (интер.) *Ако ти ја врзам една* ! = Заканување со ќотек; (интер.) *Ама што брич му тргнав, дури кожата му ја содрав.* = Искажување дека говорникот некого казнил; (интер.) *Рацете на тил* ! = Повик кон соговорникот да ги крене рацете на тил за да не може да дава отпор; (интер.) *Со уста јади, со раце не гибај (се)* ! = Повик до соговорникот да си ги прибере рацете; (интер.) *Тргни ја раката од мене* ! = Повикување соговорникот да ја тргне раката од говорникот; (клет.) *Капнала ти рака, та ти виснала* ! = Клетва против оние што со раката своја сториле некоја пакост или кренале рака да удрат некого; (интер.) *Не ти кладов прст в око* ! = Изразување став дека говорникот не му сторил нешто лошо на соговорникот.

Од друга страна, доколку агенсот е различен од првото лице, тогаш вредностите стануваат дискутабилни (може да бидат позитивни или негативни): (фраз.) *има рака – боздоган* = има таква рака која, кога удира, причинува болка; (фраз.) *има тешка рака* = има таква рака која, кога удира, причинува болка; (интер.) *Кај што мавне, трева не никнува.* = Изразување став дека некој има голема физичка сила; (фраз.) *удира по прсти* некого = опоменува; (фраз.) *влече за уво* = кара, прекорува некого; (посл.) *Кој ја свири вистината, по прсти го тепаат.* = Луѓето не сакаат да ја слушаат вистината која ги боли; (фраз.) *удри по раката* некого = одбие грубо нечие барање; (фраз.) *има добри/цврсти лакти* = се пробива со подметнувања.

**§ 17.** Во вториот случај се работи за метафората: КОГА ЧОВЕК ЈА КОРИСТИ СИЛАТА (НА РАЦЕТЕ) ПРЕТЕРАНО => ТОА СЕ ОЦЕНУВА НЕГАТИВНО која лежи во основата на следните единици со фигуративно значење: (посл.) *Со рака кој тепа, наполу го јаде ќотекот* = И оној што тепа чувствува болка како и тепаниот; (посл.) *Тешко и горко на тоа врапче што паднало во детски раце* = Децата ги малтретираат животните; (фраз.) *има крвави* (*окрвавени*) *раце* = има направено злочин; (посл.) *Раце што гибаат, никој ги нејќе, (никој не ги сака).* = Никој не ги сака луѓето што премногу ги употребуваат рацете за тепање; (фраз.) *крева рака на* некого/*на родениот татко* = се побунува против некого, тепа или се обидува да/го убие неко-

го/родениот татко; (фраз.) *крева рака на себе* = извршува самоубиство; (фраз.) *пет прста* = шлаканица; (интер.) *Ако му падне в рака, ќе му скрои талаган.* (овчарска горна облека) = Закана за примена на физичка сила; (интер.) *Со прстите очите ќе му ги извадеше.* = Изразување став дека некој премногу мавта со рацете; (интер.) *Со прст не го пипна.* = Негирање дека некој некого тепал; (посл.) *Лошиот збор шлаканица по главата.* = Лошите зборови честопати имаат негативно повратно дејство врз оној што ги изговорил; (посл.) *На ќелавиот нокти не му требаат, ќе си ја изгребе главата.* = Човек нема потреба од предмети кои можат само да му наштетат; (посл.) *Ниту мачкините нокти не се толку остри, колку што се женските прсти.* = Изразување став дека жените се многу опасни за мажите; (посл.) *Не плаче гората од секирата, ами од рачката.* = Најголеми непријатели на човека можат да му бидат неговите познати и блиски.

### 2.2.5. Раката како орган за работа

**§ 18.** Вредноста на раката како орган за работа е добро позната во историјата на човештвото. Раката е орган кој, преку работата и она што таа му донесува, му ја овозможува на човекот неговата егзистенција: (посл.) *Две раце една уста ранат.,* (вар.) (посл.) *Една уста, а две раце човек има.* = Секој човек сам со својот труд може да се прехранува себе си; (посл.) *Две раце за една глава.* = Двете раце служат да го прехранат човека или како одбранбено средство при опасност по животот; (посл.) *Многу раце цутеле (многу усти капеле),* (вар.) (посл.) *Многу раце благословени, а многу усти колнати/афоресани* = Во едно семејство секогаш се добредојдени работливите но не и трошаџиите.

Раката ја симболизира материјалната страна на човекот која, за разлика од мисловната и духовната, е директно поврзана со предметите што ги создава или преобликува. Се разбира дека и двете сфери се тесно поврзани така што не може да се замисли раката без умот и обратно. Токму таа поврзаност е изразена во следните пословици: (посл.) *Што очите гледаат, тоа рацете работат.* = Човекот со рацете го работи она што во главата го мисли; (посл.) *Види му ги рацете, па главата.* = Изгледот на рацете може да открие многу за човекот; (посл.) *Рацете работат, но главата храни.* = За да опстане, човек треба да ги користи рацете но и главата.

Доколку се додаде и говорот преку кого човекот ја оформува мислата и ја споделува со другите луѓе, тогаш сликата за човекот станува комплетна. Во таа низа: мисла ~ говор ~ работа потребно е сите алки да функционираат добро: (посл.) *Бидете пријатели како устата и раката.* = Пријателите треба да се сложуваат како што се сложуваат раката и главата кај човекот; (интер.) *Зборувај и работи, нека мрдаат и рацете, како што мрда устата* ! = Префрлување кон некого, кога треба да одговара на некое прашање, да не

престане со одредена работа. Понекогаш една алка може да надомести друга: (интер.) *Ако ти се врзани рацете, устата не ти е* ! = Повикување на соговорникот да зборува; (посл.) *Ако ти е устата врзана, рацете не ти се.* = Ако не можат со зборови, луѓето треба барем со раце да им помогнат на другите луѓе, но има случаи кога загубата е толку голема што не е можно надоместување: (посл.) *Уста што посере, рака не опере.* = Човек треба да внимава многу што зборува зашто еднаш кажаното тешко се поправа; (интер.) *Ја цапна што да не ја измие никоја рака.* = Искажување дека агенсот кажал многу лоши зборови.

**§ 19.** Работливоста е особина што луѓето ја ценеле отсекогаш. Оттаму и следната метафора: КОГА ЧОВЕК ГИ УПОТРЕБУВА РАЦЕТЕ ЗА РАБОТА => ТОА СЕ ОЦЕНУВА ПОЗИТИВНО која лежи во основата на голем број единици со фигуративно значење: (благ.) *Да му цутат рацете на тој што го направи* ! = Благослов за вреден човек; (благ.) *Десница да му цути* ! = Благослов за вреден човек; (интер.) *Блазе на умната глава и вредната рака.* = Благослов за вреден и умен човек; (интер.) *Блазе на вредната рака*! =Благослов за вреден човек; (фраз.) *има златни раце* = е вреден, работлив и успешен во работата; (посл.) *Златни раце – сарај.* = Вредниот човек може да создаде сè; (интер.) *Мајсторска рака го правела, затоа е убаво.* = Констатација дека нешто е направено многу добро; (посл.) *Кај ковачот црни раце, ама бела погача.* = Човек со работа секогаш може да спечали за животот; (фраз.) *плукне на/в раце(те)/во дланки* = се зафати за работа; (фраз.) *(ги) засука ракави(те)* = озбилно се зафати за работа; (фраз.) *ги испоти дланките* = работи многу; (фраз.) *крева раце од* нешто = се откажува од нешто; (посл.) *Дури е млада жената, пули ѝ се во нозете и во градите, ко ќе остари, пули ѝ се во рацете.* = Искажување став дека кога се млади жените треба да бидат убави а пак кога ќе остарат треба да бидат работливи; (посл.) *Грнчарот кајшто сака клава рачка на грнето.* = Човек што работи ја изведува работата како што наумил.

Понекогаш човек треба да работи многу за да за си го заработи лебот или за да успее во нешто: (посл.) *Жената работница оди засукана.* = Работливите луѓе се спремни секогаш за работа; (фраз.) *има скоравени раце* = е работник; (фраз.) *има нокти тврди како копита* = се занимава многу со селски работи; (фраз.) *има црно под ноктите* = многу работи; (интер.) *Ноктите ги искрши, ама успеа.* = Искажување дека некој успеал да направи нешто со последни напори; (интер.) *Нема да ти паднат рацете/се исуши раката, ако го направиш/сториш.* = Искажување дека она што говорникот бара од соговорникот да го стори не претставува некоја голема тешкотија; (интер.) *Нема да ти се отсечат рацете* ! = Уверување на соговорникот дека нема ништо да му се случи; (интер.) *Сите коски му се скршија од кревање на раце.* = Изразување мисла дека некој се преморил од работа; (фраз.) *капнаа рацете* некому = се преморил од работа; (интер.) *Раце крши, нозе дроби.* = Изразување

мисла дека некој многу работи; (фраз.) *живее од сопствените раце* = живее од својот труд; (фраз.) *живее од своите десет прсти* = заработува сам за својот живот; (фраз.) *има полни раце работа* = не може да се одмори од многу работа; (фраз.) *има само две раце* = не може објективно да постигне повеќе; (интер.) *Па немам сто раце* ! = Изразување став дека говорникот не може да постигне повеќе работи одеднаш.

**§ 20.** Поврзаноста на раката со работата е толку голема што ја среќаваме и во неколку гатанки во кои раката или прстите се јавуваат како во загатката така и во одгатката: (гат.) *Жена не е и пак ткае, жици фрла несукани и со раце и со нозе ?* = Гатанка за Пајак кога плете пајажина; (гат.) *Бела нива, црно семе, со рака се сее, со очи и уста се жнее.,* (вар.) (гат.) *Со рака го сееш, со уста го береш.* = Гатанка за Книга; (гат.) *Десет браќа заедно работат, а еден без друг не можат.* = Гатанка за Прстите на раката; (гат.) *Филип преде, Филип ткае, Филипчиња голи одат.* = Гатанка за Петте прсти од раката; (гат.) *Си имам пет пецомани; си ги пуштам, на честа гора; ми фаќаат шути кошути ?* = Гатанка за Прсти, глава и вошки; (гат.) *Вилитичиња свила предат, вилитичиња платно ткаат и пак голи одат.* = Гатанка за Петте прсти од раката; (гат.) *Стојко оди на поле со триста колје на рамо.* = Гатанка за Еж; (гат.) *Нивата е бела, семето е црно, пет сеат, едно трча.* = Гатанка за Книга, мастило, прсти и перо; (гат.) *Петмина браќа куќа прават, а не мислат во неа да живеат.* = Гатанка за Пет игли што плетат чорап.

**§ 21.** Секој човек сам најдобро си ја познава својата работа, своите потреби и своите можности: (посл.) *Едно око домаќинско свршува повеќе работи, од колку две туѓи раце.* = Секој најдобро знае да се грижи за своите работи.

Токму од таа ситуација произлегува и следната метафора: КОГА ЧОВЕК САМ СО СВОИ РАЦЕ СИ ГИ ЗАВРШУВА РАБОТИТЕ => ТОА СЕ ОЦЕНУВА ПОЗИТИВНО која лежи во основата на неколку единици во кои како семиолошка фигура се јавува ‘чешањето’: (посл.) *Кај што те чеша твојата рака, не те чеша туѓата/тамо туѓата не може.* = Како што можеш да си свршиш некоја работа сам никој друг не може да ти ја сврши; (посл.) *Своја рака како што чеша, туѓа не може.* = Секогаш човек треба да се потпира на своите сили и можности; (посл.) *Туѓа рака чеша кај не те сврби.* = Секој сам најдобро си ги знае своите потреби; (посл.) *Туѓа рака ако те почеша, ќе те прочеша.* = Другите луѓе не можат да се грижат за нас како ние самите; (посл.) *Туѓа рака, свраб не чеша.* = Другите луѓе не можат да ги знаат нашите потреби како ние самите.

**§ 22.** Доколку човекот не ги користи рацете како инструмент со кој (легално) ја обезбедува својата егзистенција, тогаш тој не може ни да биде почитуван во општеството. Оттаму следната метафора: КОГА ЧОВЕК НЕ ГИ УПОТРЕБУВА РАЦЕТЕ ЗА РАБОТА => ТОА СЕ ОЦЕНУВА НЕГАТИВНО која

се содржи во следните единици: (фраз.) *не мрднува ни со (малиот) прст* = не презема ништо; (фраз.) *скрсти раце/седи/стои со скрстени раце* = не работи ништо; (посл.) *На скрстени раце господ не помага/не дава.*= Ако човек не работи, никој, па дури ни Господ, нема да му помогне; (фраз.) *со рацете в џеп* = безделничи, стои без работа; (интер.) *Рацете на тил, облаци развраќа.* = Искажување мисла дека некој е неработник; (посл.) *Се фатила царица за работа, та и се исприштиле рацете.* = На луѓе кои не се научени на работа тешко им паѓа да работат; (посл.) *Кога стана јагленар, кога му оцрнеа рацете.* = Временскиот след е многу важен за утврдување на фактите; (посл.) *Лената рака донесува сиромаштија.* = Човек што не работи не може да заработи за живот; (интер.) *Скрши рака, почни нешто да работиш* ! = Повик до соговорникот да почне да работи; (интер.) *Твоите раце не се свиларски.* = Искажување дека соговорникот нема ништо да изгуби ако се зафати со работа; (интер.) *Лактите плотна му станаа, мува не го лази.* = Изразување став дека некој е мрзлив, дека нејќе дури ни да размислува; (интер.) *Дланките му помодрија, а колената му се истругаа.* = Искажување мисла дека некој е полтрон; (фраз.) *има нежни раце* = не работи физичка работа; (фраз.) *живее од туѓи плускавци* = живее од туѓ труд; (посл.) *Ако не чукаш, не ти отвораат.* = Човек треба да го бара тоа што го сака за да го добие; (посл.) *Дури не фрлиш семе во нива, не никнува.* = Човек треба прво да работи а потоа да ги користи плодовите од својот труд; (посл.) *Белите раце туѓа работа бараат.* = Луѓето што не работеле никогаш нема да се навикнат сами да си заработуваат за живот; (посл.) *Чисти раце не јадат печено прасе.* = Човек треба да работи за да си заработи за живот.

Се разбира, ако не ги употребува рацете за работа тогаш не ќе може ни да се издржува во животот: (интер.) *Освен својата рака, нема што да стави во устата.* = Искажување дека некој нема ништо за јадење; (посл.) *Чешај се со луштенка.* = Констатација дека некој многу осиромашил што сега нема ни најмало нешто за да се почеша.

**§ 23.** За секоја работа е потребно знаење и умешност. Понекогаш се случува човек да не ги поседува тие нешта и тогаш не може успешно да ги врши работите за кои се нафаќа. Токму тие ситуации се наоѓаат во основата на следната метафора: КОГА ЧОВЕК НЕ ГИ КОРИСТИ УМЕШНО РАЦЕТЕ ЗА РАБОТА => ТОА СЕ ОЦЕНУВА НЕГАТИВНО, врз која се засновани неколку единици: (фраз.) *има две леви раце* = е несмасен, невешт човек; (фраз.) *е фатен/врзан во рацете* = е невешт, неопитен човек; (фраз.) *погоди (ка)ко со прстот во гомно/лајно* = погоди далеку од целта; (интер.) *Не знае ни носот/-газот да си го избрише* ! = 1. Искажување дека некој не е достоен за нешто, не е доволно зрел 2. Искажување став дека некој не е вешт во нешто; (интер.) *Уште гаќите не може да си ги врзе, бесчестие ти носи.* = Искажување став дека некој, иако е млад, прави компромитирачки работи; (посл.) *Две лубеници*

*под една мишка не се носат.* = Човек не треба да прави две работи истовремено; (интер.) *Еден во клинецот, друг во плочата.* = Изразување став дека не постои координираност во акциите на некои луѓе; (посл.) *Жената баница сука, а мажот тапан чука.* = Треба да постои координација во активностите на членовите на едно семејство или група; (посл.) *Кај што скрца врата, прст не турај/клавај* !, (вар.) (посл.) *Не клавај прст меѓу две врати* ! = Луѓето не треба да се изложуваат на опасност без размислување; (интер.) *Не се чешај каде не те јаде* ! = Искажување мисла дека соговорникот го заслужил она лошо што му се случило; (посл.) *Чешај се, кај што не те јаде.* = Констатација дека сега некој може да прави и самиот што сака; (посл.) *Дрва цел ден цепи, а оган в соба нема.* = Има луѓе кои не знаат да ги користат плодовите од својата работа; (посл.) *На коњ јава, а бисагите на рамо ги носи.* = Има луѓе кои не знаат да го користат она што го имаат за да си го олеснат животот; (посл.) *Еден безумен фрла камен во езерото, а сто умни не можат да го извадат.* = Има луѓе кои само со една постапка можат да направат штети што тешко можат да се поправат; (посл.) *Сонцето со рака не се засенува.* = И покрај моќта на човекот постојат работи што тој не е во состојба да ги направи; (посл.) *Ако ја молзеш неврзана кравата, очекувај дека ќе те ритне.* = Човек треба да ги предвиди сите опасности пред да почне некоја работа; (посл.) *Не учи старец да мака јајца.* = Човек не треба да се перчи пред оние што се пообразовани и поискусни од него; (посл.) *Сама рака – газорака.* = Човек сам не може многу да направи; (посл.) *Мнозина луѓе си ги мијат рацете за да ручаат со владиката, а малцина ќе седнат на неговата трпеза.* = Она што човек мисли и планира не се остварува секогаш; (виц) - *Докторе* - *вели едно момче со натажен глас* - *секоја ноќ сонувам еден чуден сон. Сонувам млади девојки како влегуваат во мојот стан и се обидуваат да ме заведат.* - *А вие како реагирате на тоа ?* - *Никако. Постојано ги туркам од себе со рацете.* - *И што сакате јас да направам ?*- *Ве молам, докторе, скршете ми ги рацете.*

**§ 24.** Рацете служат за работа, но работата што тие ја вршат може да биде сфатена како позитивно така и негативно.

Во првиот случај важи следната метафора: КОГА ЧОВЕК ГИ КОРИСТИ РАЦЕТЕ ЗА РАБОТА ШТО СЕ СМЕТА ЗА ДОБРА => ТОА СЕ ОЦЕНУВА ПОЗИТИВНО: (фраз.) *има чисти раце* = нема направено нешто лошо; (интер.) *Со чисти раце* ! = Искажување во вид на слоган дека говорникот/партијата се залага за чесност и за за чесни луѓе; (фраз.) *е десна рака* на некого = е нечиј голем помагач; (фраз.) *ги одврзе рацете/дава одврзани раце* некому = дава некому слобода во дејствувањето; (фраз.) *има среќна рака* = има успех во влечења на среќа; (фраз.) *ко со рака* = добро, прецизно направено; (фраз.) *има лесна рака* = работи лесно и брзо; (интер.) *Ама работа прави, како со рака не фатена.* = Изразување мисла дека некој направил некоја работа со голема умешност; (фраз.) *со малото прсте* = лесно, без тешкотии; (фраз.) *во*

*ракопис* = напишано а не објавено; (фраз.) *рачна работа* = нешто убаво, направено со раце а не со машини; (лекс.) *ракотворба* = нешто направено со раце а не со машини; (фраз.) *при рака* = во близина; (фраз.) *на дофат на рака е* некому = во близина; (фраз.) *става лисици на рацете* = уапси некого; (интер.) *Прсти(те) да (си ги) (из)лижеш/ изедеш.* = Изразување задоволство за вкусно јадење; (фраз.) *копа и со нозе и со раце* = копа со сите сили, во паника; (фраз.) *ги извади ракавиците* = почнува да се однесува отворено; (фраз.) *оди од рака* некому = има успех во нешто; (фраз.) *се потпира на рацете на* некого = смета на некого за помош, издршка; (фраз.) *оди на/по рака* некому = кажува нешто во прилог на некого; (фраз.) *зема во раце* дете = го смирува; (фраз.) *има/извади во/од ракав* нешто = има/понуди нешто неочекувано; (фраз.) *има/извади џокер во/од ракав* = има/вклучи во дејство/во резерва неочекувано решение; (фраз.) *женска рака* = лице од женски пол кое има голема префинетост и стрпливост; (фраз.) *машка рака* = лице од машки пол кое поседува физичка сила; (фраз.) *работна рака* = работници; (фраз.) *потпишува со две раце* = се согласува сосема; (гат.) *Ко со рака да ја однесе.* = Гатанка за Болест; (фраз.) *со една рака* = со половина сила; (фраз.) *со голи раце* = 1. без помагала 2. без оружје; (фраз.) *со свои раце* = лично;

Во вториот случај важи следната метафора: КОГА ЧОВЕК ГИ КОРИСТИ РАЦЕТЕ ЗА РАБОТА ШТО НЕ СЕ СМЕТА ЗА ДОБРА => ТОА СЕ ОЦЕНУВА НЕГАТИВНО: (фраз.) *е продолжена рака* на некого = дејствува под нечиј диктат; (фраз.) *валка раце* = прави нешто недозволено; (фраз.) *ги врзе рацете* некому = го оневозможува, го попречува во работата; (посл.) *Без пари, врзани раце.* = Парите се многу важни во животот на луѓето; (фраз.) *фрла прав в очи* = измамува некого; (фраз.) *ги пика прстите секаде* = се меша во сите работи; (фраз.) *има замешано прсти* во нешто = е вмешан во некоја работа; (фраз.) *ги измеша картите* некому = ја влошува ситуацијата некому; (фраз.) *ги замрси конците* некому = ја влошува ситуацијата некому; (посл.) *Ако е медот благ, ама прстите не се јадат, (туку се лижат).* = Човек треба умерено да се користи со изворите со кои располага; (фраз.) *го мрцна прстот во мед* = зеде дел од нешто; (посл.) *Тој што го меша /буричка медот (со раце)/Кој е околу медот, (и) ќе си ги излиже прстите.* = Оној што се меша во нечиј имот, колку и да не сака, ќе извлече корист и за себе; (фраз.) *на брза рака* = на брзина; (фраз.) *под рака* = скришно, потајно; (фраз.) *пред рака* = предвреме, пред да се почне нешто; (фраз.) *на своја рака* = на сопствена одговорност, своеглаво; (фраз.) *носи на раце* некого = двори некого, угодува некому; (фраз.) *остане (како) без раце* = остане без можности; (фраз.) *во ракавици* = претпазливо, со претерана учтивост, љубезност; (лекс.) *се гребе* = зема од други наместо да купува; (фраз.) *тропа/чука на врата* = се најавува, доаѓа; (посл.) *Со лажица срка, (а) со опашката очите му ги вади.* = Лошиот човек и кога му правиш добро, тој си мисли како да ти врати со зло.

### 2.2.6. Раката како знак и орган за комуникација

**§ 25.** Раката не претставува само орган кој служи за допир, за фаќање, земање и држење, за давање и примање, за удирање и за работа. Таа истовремено служи и како знак и изразно средство со кое човекот комуницира со другите луѓе. Човечкото тело реагира на внатрешните и на надворешните дразби и тие реакции претставуваат всушност израз на емоциите или движењата на душата што човекот ги чувствува. Науката што ги истражува телесните изразни форми на емоциите се нарекува *патогномонија*. Телесните реакции претставуваат, според тоа, знаци преку кои човекот ги изразува своите емоции. Но самите телесни реакции можат да се употребат и како изразно средство со кое човекот се користи за да им ги пренесе на другите значењата на емоциите со кои тие реакции се поврзани. На тој начин телото (преку гестовите и мимиката) станува средство за комуникација со другите луѓе. И уште повеќе, телото како првостепен знак и изразно средство станува и симбол за изразување на содржини кои не се поврзани со телото. [94]

За најголемиот број фраземи или комуникативни единици обично мислиме дека се толку поврзани со гестовите што дури не можеме ни да ги оделиме од самите гестови. Така на пр. ако ја земеме фраземата *покажува врата* некому, можеме да видиме дека најпрвин реакцијата се јавува како израз на внатрешната емоција на човекот, потоа реакцијата станува израз за емоцијата 'чувствува лутина кон некого и сака да го острани што подалеку од себе' и накрај, јазичниот израз станува форма која го предава значењето «брка, истерува некого» односно, тој станува фразема. Значи јазичниот израз станува затврднат израз кој пренесува одредено значење но кој сѐ уште има латентно двојство, односно може да се примени и како гест. Оваа група на единици можеме да ја наречеме **говорни единици-гестови.** Како говорни единици тие имаат различна функција во говорната интеркомуникација (на пр. функција на предикат во реченица која е говорен акт, функција на говорен акт во говорно дејствие итн.), додека пак како гестови тие имаат функција на комуникативни единици кои соодветствуваат на единици еднакви на или поголеми од говорните акти во говорната интеркомуникација.

Овие говорни единици, како и сите други, можеме да ги поделиме главно во две групи според тоа каква референтна вредност носат:

**Позитивна референтна вредност** имаат оние говорни единици за кои се смета дека упатуваат на референти (гестови кои изразуваат значење) кои

---

[94] Pierre Guiraud многу убаво ја има опишано врската меѓу изразните форми на телото и јазикот во неговата книга: *Le langage du corps*, P.U.F., (coll. "Que sais-je"), Paris, 1980.

се вреднувани позитивно од страна на говорителите на една говорна заедница. Такви се следните единици:

(фраз.) *(ги) трие раце(те)* = 1. е задоволен поради некоја успешна работа или добивка 2. настојува да се стопли; (фраз.) *(дочекува) со раширени раце* = (дочекува) пријателски, широкоградо; (фраз.) *(ја) (по)дава/ пружа нуди (својата) рака* некому = помага некому; (фраз.) *фаќа за рака* некого = покажува љубов, блискост; (фраз.) *крева на раце* некого = фали некого, оддава признание некому; (фраз.) *плеска со рацете* = аплаудира, подржува некого; (фраз.) *потапка по рамо* некого = изразува признание; (фраз.) *се фаќаат за раце* = изразува чувство на среќа и задоволство; (фраз.) *собира раменици* = е рамнодушен кон нешто, дава до знаење дека не знае нешто; (фраз.) *става рака на чело* на некого = проверува температура; (фраз.) *стегна за рака* некого = дава знак за нешто; (фраз.) *стисне/ стегне рака* некому = се договори; (фраз.) *удира со лакт* некого = опоменува некого да не зборува за некои работи; (интер.) *Дај си ја раката* ! = 1. Извик на воодушевување 2. Повикување на договор; (интер.) *Го клал прстот на умот* = Изразување став дека некој се замислил; (интер.) *Горе рацете !* = Повик за Предавање; (интер.) *Љубам раце !* = Искажување на почит кон дами; (интер.) *Рака на срце !* = Искажување гаранција дека некој е искрен; (интер.) *Завржи си го на прстот* ! = Повик до соговорникот да не заборави нешто важно; (посл.) *Една рака и в море не може сама да се мие.* = Човек не може сам да живее без помош од другите; (посл.) *Клај си го прстот на умот и после проговори.* = Човек треба добро да размисли пред да почне да зборува за да не тресне некоја глупост; (посл.) *Врзи прст, за да бараш лек, та секоја баба ќе ти бае како што знае.* = Често пати обичните луѓе знаат многу лекови а луѓето треба само да ги бараат на право место.

**Негативна референтна вредност** имаат оние говорни единици за кои се смета дека упатуваат на референти (гестови кои изразуваат значење) кои се вреднувани негативно од страна на говорителите на една говорна заедница. Такви се следните единици:

(фраз.) *(од)мавне со рака* = изразува дека не се согласува со соговорникот; (фраз.) *(си ги) крши прсти(те)* = е нервозен, има мака; (фраз.) *брои на прсти* = не знае да смета на памет па смета со помош на прстите; (фраз.) *фрла ракавица* = предизвикува на двобој; (фраз.) *игра со прстите на масата* = е нервозен; (фраз.) *мафта/се заканува со прст* = се заканува; (фраз.) *мие раце од* нешто = отфрла одговорност од нешто; (фраз.) *покажува врата* некому = брка, истерува некого; (фраз.) *покажува шипак* некому = одбива некому нешто револтирано; (фраз.) *покажува со прст на* некого = обвинува некого; (фраз.) *покажува со прст* некого = велича некого; (фраз.) *прифаќа фрлена ракавица* = прифаќа повик на двобој; (фраз.) *прогледува низ прсти* неко-

Накрај, **лижењето на мачката може да носи и предвидувачка содржина**: (вер.) *Мачка се мие – гости ќе нѝ дојдат*; (вер.) *Мачката кога да седит покрај огниште и да си миет с нога лицето, ако е свртена од кај што огрева сонце, времето ќе се отворит, ако е лошо или облачно. А пак, ако е свртена в север, чекај студен ветар. Ако е откај југот, за дож покажуат. И под опашка кога се миет, и тогај дож покажуала;* (вер.) *Мачка ако се лиже, ќе задувал ветер од онаа страна на хоризонтот, кон која е завртена таа, кога се лиже.*

### 2.2.2. Мачката преде

**§ 9.** Кога преде мачката значи дека е задоволна и на тој начин ги изразува своите чувства. Ако предењето претставува последица на задоволена потреба, тогаш тоа може да се јави и како знак кој може да ја замени и самата потреба и во тој случај се добива метонимија на замена на причината со последица: **предењето е знак дека некој нешто бара**. Тоа го потврдуваат следните 3 единици: (фраз.) *преде како мачка* = (за дете) се умилкува; (интер.) *Што предеш како мачка* ? = Прашање упатено до соговорникот за неговите намери; (афор.) *Ако немаш значка преди како мачка* = "Хихирику", 11.01.1987.

Предењето може да се јави во фигура и преку својата звучна страна: (интер.) *Не преди како мачор* ? = Префрлување до соговорникот да не зборува неразговетно; (фраз.) *тенко преде* = животот е некому во опасност.

И на крајот, предењето се јавува и како суштинска карактеристика која ја определува мачката како суштество во следните гатанки: (гат.) *Везден/секој ден преде а преѓа нема* = Гатанка за мачка; (гат.) *Фурка нема а преде* = Гатанка за мачка; (гат.) *Цела ноќ преде, ништо на мегдан* = Гатанка за мачка; (гат.) *Везден преде и никогаш не може да допреде* = Гатанка за мачка; (гат.) *На огниште седи, готвач не е, повезден преде, а преѓа нема* = Гатанка за мачка; (гат.) *С'ден Мара седела, с'ден Мара предела, опашка је вретено, а мустаќи предено* = Гатанка за мачка.

### 2.2.3. Мачката лежи и спие

**§ 10.** Мачката е животно кое поголемиот дел од денот го поминува во одмор и тоа во карактеристична положба при која задните нозе ѝ се испружени во правец на предните, предните ѝ се свиткани а главата ѝ е или малку подигната или пак потпрена на предните нозе.

Таа положба на одмор на мачката послужила како **фигура за одморање** во следните единици: (фраз.) *седнал како маче на каче* = се одмора безгрижно; (фраз.) *свил си вратот како мачорот во тланикот* = се одмора безгрижно; (фраз.) *се испружил како мачор* = мрзеливо лежи; (гат.) *Едно нешчо две натурлјуву, две опулјува, четири зберува, а едно испушча* = (вар.) *Една брчаленка, две испуленки и четири поземлики* = Гатанка за мачка кога легне, нозете си свива, а ушите и опашката надигва.

Тоа однесување на мачката, како и многу други животински однесувања, послужило како **аналошки знак за два вида појави:**

**метеоролошки**: (вер.) *Ако се грее мачка завртена кон огнот со предниот свој дел претскажувало дека зимата ќе била напред,* - *во првите месеци; ако пак била свртена со задниот дел, ќе била назад,* - *во последните месеци;*

**економски:** (вер.) *Мачката ако се влечка по газо низ куќа, не било на арно: ќе зијанела таа куќа; ама ако се влечка од огништето накај вратата или откај вратата накај огништето ќе добиеле.*

### 2.2.4. Мачката е подвижна

**§ 11.** Мачката е исклучително подвижно суштество, со силна мускулатура, со способност да скока и да биде успешен ловец.

Особината на **голема подвижност** се содржи во една фразема: (фраз.) *подвижен (жилав) како мачка* = е подвижен (за човек), додека следните две пословици ја користат таа способност на мачката за да **означат вешти и снаодливи луѓе**: (посл.) *Мачка на грб не паѓа* и (посл.) *Мачката секогаш на нозе паѓа* = Има луѓе кои секогаш успеваат да ги решат во своја корист и најтешките животни ситуации.

Способноста на мачката да му се прикрадне тивко на пленот ја наоѓаме во следните фраземи кои означуваат **нечујно движење:** (фраз.) *се искрадува како мачка* = оди нечујно и незабележително; (фраз.) *оди тивко како мачка* = оди нечујно.

### 2.2.5. Други однесувања на мачката

**§ 12.** Во следните единици се користат неколку особини на мачката:

прозведувањето звук од страна на мачката означува **нешто неважно**: (фраз.) *мачкина кашлица* = неважна работа; (интер.) *Ни гау ни мау не се слуша од него* = Изразување став дека некој е многу мирен; (посл.) *Мачката викала од листо на горага, а кога паднала кладата, утрајала се* = Постојат луѓе кои се жалат и предупредуваат на ситни работи а кога ќе се случи нешто големо молчат;

муртењето на мачката означува **нерасположеност**: (фраз.) *се намуртил ко мачка на зло време* = се намуртил без некоја причина;

напивањето на мачката означува **опијанување:** (фраз.) *се напива како мачка* = се опијанува;

социјалниот живот на мачката, онаа уличната, означува **амбиција за успех**: (посл.) *Поарно е да бидеш глаа на мачките, одошто опашка на 'рсланите* = Човек треба да се мери секогаш спрема најдобрите во определена категорија.

### 2.2.6. Мачката се храни

**§ 13.** Семиолошката фигура *Исхрана* е најбогата во составот на единиците со фигуративно значење што ги гради мачката.

Токму начинот на исхрана на мачката ги користи нејзините добри сетила за слух, вид, мирис како и начинот на движење кои прават од мачката добар и умешен ловец: фраз. *ококорил очи како мачор во мутли* = ги отвора широко очите за да гледа подобро, особено во темница; (интер) *Што ѕиркаш како мачор* ? = Изразување став дека говорникот ги знае вистинските намери на соговорникот кој сака да земе (грабне) нешто; (фраз.) *демне како мачка* = е подготвен да стапи во акција; (фраз.) *остри нокти како мачор* = се спрема за напад.

Тоа признание за мачката го среќаваме и во следните единици: (интер.) *Мачка си, нема што* ! = Изразување став дека некој е многу способен; (посл.) *Жената е како мачка* = Жените се брзи и способни.

Понекогаш мачката го користи нагонот за ловење само за **играње**: (фраз.) *скока како мачка по мравка* = се игра со ситни и неважни работи.

Како месојадно животно мачката е свртена пред сè кон глувците и рибите.

**§ 14.** Успешното **фаќање глувци и стаорци** всушност бил и главниот мотив што старите Египќани ги припитомиле мачките за да ги ловат глодарите кои ги уништувале житариците во долината на Нил.

Особината на мачките да ловат глувци е основна карактеристика преку која тие и се застапени во гатанките. Во една гатанка ја наоѓаме мачката како дел од загатката: (гат.) *Ногу сака да јаде мише, а гулемо е колку них. Мачка не е. Погоди шчо е ?* = Гатанка за невестулка, златица, додека во три гатанки мачката е дел од одгатката: (гат.) *Чекана чекат, Бегана бегат, скокна чекана, ја фати Бегана* = Гатанка за мачка и глушец; (гат.) *Клечо клечи, трчо трчи; Рипна клечо, фана трчо* = Гатанка за мачка и глушец; (гат.) *По боја е сив, глувци ногу јаде и сланина краде* = Гатанка за мачорок.

Вродениот инстинкт на мачката да лови глувци е застапен во една пословица која го потврдува **генетското наследство кај луѓето**: (посл.) *Што мачка мачила, то глувци лоила* = Децата ги наследуваат карактерните црти (посебно негативните) на своите родители.

Односот на мачките кон глувците може да стане **модел за однос меѓу ловец и жртва:** (фраз.) *се игра како мачка со глушец* = се игра со жртвата, или **пак за однос меѓу половите**: (посл.) *Жените сега ѝ повелаат мажите и си играат со нив како мачките со глувците* = Жените командуваат со мажите; (афор.) *Една добро воспитана мачка не би смеела да се поигрува со глушец кој не ѝ е претставен.*

Додека во претходните единици мачката играше улога на агенс во однос на глушецот, во следните единици односот меѓу нив е реципрочен и тој станува **знак за луѓе кои се мразат или кои се антагонистички расположени**: (интер.) *Пријатели се како мачка и глушец* = Искажување став за двајца луѓе дека се мразат; (фраз.) *се гледаат како мачка и глушец* = се гледаат непријателски; (посл.) *Мачетому на смеење, (ама) глушчетому на плачење* = Честопати една иста работа за еден е корисна а за друг штетна.

**§ 15.** Односот меѓу мачката и глушецот може да стане и **фигура за спротивниот карактер на желбите и намерите на поединецот и оние на другите односно на околината:** (посл.) *Што кроет глувците, мачката им го расипвит* = Честопати она што човек го планира не може да се оствари зашто е спротивно на нечии други интереси; (посл.) *Едно мислат/Друго кројат глувците, друго мачорот* = Едни луѓе често планираат работи кои се спротивни на плановите на други луѓе; (посл.) *Ќе умре мачката, а за глувците мисли* = (вар.) *Мачката и кога цојсвит, за глуфците мислит* = Човекот секогаш мисли на задоволствата во животот.

Желбите на поединецот, посебно ако нема доволно сила, не може да се остварат доколку не **се сообразат со ситуациите:** (посл.) *Ако глувчето сака да живее, нека не се шета на мачката пред носот* = За да опстанат, послабите луѓе треба да се чуваат од своите непријатели и да не ги предизвикуваат.

Токму затоа, **човек треба да биде внимателен** во секој момент, па и во момент на уживање: (посл.) *И танец водете и на дупка гледајте* ! = Човек треба да биде внимателен во сè па и во задоволствата.

**§ 16.** Односот меѓу мачките и глувците **станува знак за односот на хиерархија во општеството, за редот во општеството, во службата и во животот**. Многу е силна пораката која произлегува од сите пословици дека ништо не може да функционира без ред и поредок: (посл.) *Играат глувците, оти ги нема мачките* = Кога ги нема претпоставените, потчинетите не се

дисциплинирани; (посл.) *Кога да ја нема дома мачката/Во која куќа нема мачка, глувците оро водат / си играат*; (посл.) *Каде има мачки, таму глувците не шетаат* = За да се одржи редот потребни се чувари на редот.

Доколку не се почитува востановениот ред, не може ни општеството да функционира: (посл.) *Кај што немат мачка, глувците бараат пљачка* = Ако нема чувари на редот настанува безредие и грабеж; (посл.) *Кога да ја нема дома мачката, глувците сè што ќе најдат ќе изгризат* = Ако нема чувари на редот настанува безредие и грабеж.

Токму затоа луѓето треба да го стимулираат востановувањето на редот: (посл.) *Кој рани мачки, не рани глувци;* (вар.) *Ако не раниш мачки, ќе раниш глувци* = За да изврши одредена работа, човек треба и нешто да потроши; (посл.) *Сита мачка глувци лови, а гладната по куќата краде* = За да обавува добро една функција, човек треба да биде и добро награден*;* (посл.) *Лоша мачка глувци фаќа* = За да обавува добро една функција човек треба да ги поседува квалитетите потребни за изведување на таа функција; (посл.) *Мачка со ѕвонец/венец не фаќа глушец* = За да обавува одредена функција, човек треба да постапува соодветно.

(Не)соодветствувањето на средствата со целите се гледа и од следниот виц: *Едно девојче ѝ покажува на својата пријателка едно убаво маченце. – О колку е убаво ! Дали би сакала да ми го позајмиш, знаеш ние имаме глувци дома. – Не, подобро е да ги донесеш твоите глувци овде.*

Овдека ќе ја наведеме и следната пословица со сексолошка содржина: (посл.) *За стар мачорок (младо) глувче требит* = На повозрасните мажи им требаат млади жени, за која не можеме со сигурност да кажеме дали припаѓа во арсеналот на мачоистичките пословици или пак во редот на оние кои го илустрираат ставот за соодветството на средствата со целите.

**§ 17.** И **рибата како омилена храна на мачките** влегла во многу единици со фигуративно значење. И оваа семиолошка фигура, како и другите, означува позитивно и негативно конотирани работи.

Кај позитивните се издвојува пословицата која упатува на **природниот ред на нештата**: (посл.) *За биол слама, (а) за мачка риба* = Работите треба да бидат според својата природа.

Потоа доаѓаат единици во кои таа фигура означува **упорност:** (фраз.) *закачил се като мачка за пастрмка* = се држи до нешто упорно; (виц) *Мамо, видов бела мачка. – Ако сине, белите мачки носат среќа. – Ама мамо, оваа мачка ја изеде рибата што ја приготви за ручек.*

Фигурата служи и за означување на **човечката проникливост**: (посл.) *Мачката под камен да има риба скриена, ја намирисуат* = (вар.) *Мачката*

*преку три куќи ја намирисуат рибата* = Има луѓе кои се проникливи и можат веднаш да откријат одредени работи.

Кај негативно конотираните на удар се следните човечки особини:

Во една друга единица истата фигура се јавува со значење на **недостиг на одлучност:** (посл.) *И мачката ќе ловеше риби, ако не се плашеше од водата* = (вар.) *И мачката би фашчала рипчиња, ама не сака да си и квасит ноѕете* = За да направи одредена работа, човек не треба да има само добра волја туку и одлучно да се зафати со нејзино изведување.

**Човечката непромисленост**: (интер.) *Ја остајл мачката да је вардит рибата* = Изразување критички став кон некого кој направил нешто непромислено што му наштетило.

**Човечката неискреност** е застапена во најголем број единици:

(интер.) *Мачка неќе ле риба, та и ти мома/невеста* = Одговор на говорникот дека не му верува на соговорникот дека не сака девојки; (интер.) *Мачката риба не јаде, па и ти бонбонче* = Одговор на говорникот дека не му верува на соговорникот дека не сака бонбони; (посл.) *Зар неќи мачка риба и Турчин кокошка пржена* = Има луѓе кои се преправаат дека нешто не сакаат а всушност многу го сакаат; (посл.) *Неќе мачка риба* = (вар.) *Мачка риба не јаде*! = Има луѓе кои се преправаат дека нешто не сакаат а всушност многу го сакаат; (посл.) *Мачка риба не јаде: през плет та в ред* = Има луѓе кои се прават/кои зборуваат дека нешто не сакаат а всушност тоа многу го посакуваат; (посл.) *Мачка риба неќе, а за нејa мустако си оближуа* = Има луѓе кои се прават/кои зборуваат дека нешто не сакаат а всушност тоа многу го посакуваат;

(посл.) *Ние риба немаме, а мачката риба влече* = Иако понекогаш луѓето не ја кажуваат вистината, таа сепак се открива.

(посл.) *Мачката кога не може да докаче рибата, она плуа* = Има луѓе кои се прават дека нешто не сакаат само затоа што не можат да го имаат; (посл.) *Не јаде мачката риби, оти се високо закачени* = Има луѓе кои се прават дека нешто не сакаат само затоа што не можат да го имаат.

**§ 18.** Постојат и други единици во кои е застапена мачката преку признакот *Начин на исхрана*. Во стар Египет мачките биле користени и за лов на птици (ги донесувале паднатите птици). Фасцинираноста на мачките од птиците се содржи во следната единица која означува **мечтаење:** (посл.) *Било, што било, сојкино крило: сојката летна, мачката клепна* = Понекогаш на човек му останува само да мечтае по некои работи.

Мачката е животно кое има **репутација на голем јадач и алчно суштество** (фраз.) *го омрсува мустакот* = има сексуален однос; (фраз.) *лаком како мачка* = е алчен; (интер.) *Јаде како мачка, а работи како бубачка* = Изразување став дека некој многу јаде а работи многу малку; (гат.) *Црвено виси, козињаво го чека* = (вар.) *Корваво висит, коштраво мислит* = Гатанка за месо обесено и мачка.

Се разбира дека кога е мала, мачката нема потреба од многу храна: (фраз.) *јаде како маче* = јаде малку.

Освен глувците и рибата, мачката ја привлекува и друг вид на храна:

**Месото** како вид храна гради единици кои упатуваат на **човечката проникливост**: (интер) *Што се вртиш како мачка околу пастрма* ? = Изразување став дека говорникот ги знае вистинските намери на соговорникот кој сака да земе (грабне) нешто; (посл.) *Мачката и преку девет ридој ја намирисвит пастрмата* = Има луѓе кои можат веднаш да откријат одредени работи.

**Млекото**, како еден од омилените продукти на мачката, послужило како фигура за градење на пословици кои препорачуваат **човечка претпазливост**: (посл.) *Откриено млеко мачки го јадат* = Во работата човек треба да ги преземе сите мерки на претпазливост; (посл.) *Покриено млеко мачка не го лока* = Во работата човек треба да ги преземе сите мерки на претпазливост, или **обезбедени услови за живот**: (посл.) *Тешко то маче на питано млеко* = На луѓето им се потребни обезбедени услови за живот.

**Сирењето** се користи во една интерактивна единица за да означи **бел тен на соговорникот**: (интер.) *Мачкана сирење ќе те сторит* = Изразување став дека соговорникот е многу бел.

**Маста** како чест прехранбен производ во минатото се содржи во една пословица која упатува на **човечката свесност за последиците:** (посл.) *Мачката што јаде маст, јаде и стап* = Човек кој има добивка од одредена работа е свесен и за евентуалните негативни последици.

Мачката не се стеснува да бара храна и на места на кои не треба да се наоѓа (на пр. на маса), па оттаму честопати и она што го подготвуваат домашните за себе станува плен на мачката. Токму тој факт служи за означување на **помиреноста дека нешто повеќе го нема:** (интер.) *Папала мацата !* = Изразување став кон соговорникот (најчесто дете) дека нешто веќе го нема.

Нагонот на мачката за исхрана послужил и за **поставување прашање до соговорникот за неговото молчење**: (интер) *Да не ти го изела мачка јазикот* ! = Прашање до соговорникот за тоа зошто молчи.

Мачката има репутација на самостојно животно кое пред сè сака да ги задоволи своите потреби и тоа нејзино својство гради фигура која ја означува **човечката себичност**: (посл.) *Сита мачка стопан не припознаа* = Човек што ги задоволил своите потреби не ги респектира другите и претпоставените.

### 2.2.7. Мачката се размножува

**§ 19.** Нагонот на мачките за размножување служи како основа за означување на **голем сексуален нагон:** (фраз.) *и опулил очите како некој мачор* = има голем сексуален нагон; (фраз.) *б'скаа му очите кат на мачорок* = има голем сексуален нагон; (фраз.) *збеснал ко/како мачка во сечко* = има голем сексуален нагон; (посл.) *На поп вдоец и на мачорок во сечко не барај им ја трагата* = Кога се млади луѓето одат во љубовни авантури.

Сексуалната активност на мачките е особено развиена во месецот февруари кој оттаму го добил и своето **метонимиско име:** (фиг.) *месец на мачките* = февруари.

Ако два мачора се соперници во освојувањето на една мачка стануваат **знак за непријателски однос**: (фраз.) *се гледаат како мачори* = се гледаат непријателски.

Сексуалниот нагон треба да се контролира доколку не се сака да се дојде до понекогаш несакана последица – бременост: (виц) *Една млада девојка во благословена состојба забележа една мачка со мачиња тукушто донесени на свет. – Кутра мачко, зар и ти не умееше да речеш 'не' ?*

Токму затоа и големиот сексуален нагон на мачката послужил и за означување на **човечката пролиферација**: (фиг.) *се накотија* = (пејоративно) се размножија.

## 2.3. Однесување меѓу мачката и кучето

**§ 20.** Поради големата конкуренција во исхраната и пред сè во борбата за придобивање на човековата љубов и наклоност, мачката и кучето не се трпат многу меѓусебно.

Мачката, доколку е нападната од кучето, **спремна е секогаш на соодветен одговор**: (фраз.) *се насрлил како мачка пред куче* = се наоѓа во положба на напад.

Оттаму и нивното соперништво станало **прототип на непријателски односи:** (фраз.) *живеат/се милуваат/се сакаат како кучето и мачето* = (ирон.) не се секаат, не се поднесуваат еден со друг; (фраз.) *се гледаат како пес и мачка* = се гледаат непријателски.

Понекогаш се случува приликите да ги натераат и вечните непријатели да си подадат рака: (посл.) *Куче и мачe наедно, (и) момокот и момичката заедно* = Времето е многу студено; (интер.) *Се здушиле кучето и мачето* ! = Изразување став дека се спријателиле оние кои биле непријатели.

### 2.4. Однесување меѓу мачката и луѓето

**§ 21.** Односот на луѓето кон мачките во принцип е позитивен. Во Европа мачката станува домашно галениче од времето на Ренесансата и гради фигури кои означуваат **блискост, дом, грижа:** (интер.) *Нема ни куче ни мачe* = (вар.) *Тој нема ни дете ни коте* = Изразување став дека некој нема ни роднини ни пријатели; (посл.) *Лете да си куче – зиме да си мачка* = Летно време човек може сам да најде и сместување и храна додека зиме тоа е многу потешко.

Мачката има многу грациозни движења и кога сака да добие нешто од човекот таа се трие од човекот и токму тоа однесување на мачката го означува **човековото галење:** (фраз.) *се умилкува како мачe* = се гали за да добие нешто.

Грациозноста во движењето и смислата за игра се во основата на фигурата која ја означува **човековата љубов за својот пород:** (посл.) *Дете мало ет како кучето и мачето* = Малите деца се многу мили; (посл.) *Куче, мачe, теле, јагне, рипче, врапче и дете – сите се мили дека се мали* = Малите деца се многу мили.

Човекот ја сака мачката но токму таа негова љубов се користи во фигури кои означуваат **љубомора:** (посл.) *Мачка и жена на заем не се давет* = (вар.) *Мачка на заем не се дава, а не жена* = Мажот не треба да ја остава својата жена на друг маж кој може да ја заведе.

**§ 22.** Мачката е суштество кое сака да се гали но не и да се тормози. Понекогаш, сакајќи да се ослободи од разните тормозења, таа може да му наштети на човекот.

Мачката може да **гребе** и таа нејзина особина е искористена **како загатка за капина** во неколку гатанки: (гат.) *Да е ортома, не е ортома, да е мачка не е мачка, и пак има нокти* = Гатанка за капина со трњето на неа; (вар.) *Д'га, д'га како јаже, гребе, гребе како мачка; да е јаже, не е јаже, да е мачка не е мачка* = Гатанка за капина; (гат.) *Се оптегнала како ј'же, драпна како мачe* = Гатанка за капина; (вар.) *Д'лга е, змија не е; нокти имат и драскат како мачка, а мачка не е, шчо е* ? = Гатанка за капина; (гат.) *Зелено како гушчер, не е гушчер; д'лго како ј'же не е ј'же, драскат како мачка, не е мачка* = Гатанка за капина; (гат.) *Мотовила вила, по гора се вила, стегвит како ј'же, драскат како мачe* = Гатанка за капина.

Гребењето на мачката се користи за означување на:

**дивост:** (фраз.) *дива како мачка* = е многу непристапен во однесувањето; (фраз.) *гребе како мачка* = знае да се одбрани;

**опасност:** (фраз.) *опасен како мачка* = знае успешно да се одбрани; (фраз.) *купува мачка во вреќа* = купува нешто на невидено; (посл.) *Мачка во вреќа не се купува (ни се продава)* = Човек треба добро да обмисли некоја работа пред да почне да ја прави; (интер.) *Не сум мачка та да те драснам* = Изразување уверување на говорникот дека не треба соговорникот да се плаши од него; (посл.) *Господ не е мачка, веднаш да го фани за очи/да те драпнит одеднаш* = Господ не ги суди луѓето на брзина;

**подмолност:** (посл.) *Рани мачка да те дрца* = Честопати човек е измамен од оние на кои им помагал и им верувал; (посл.) *Жена и мачка едно се: ти је мазниш, та ќе те драпнит* = Жените се непредвидливи во своите постапки.

**§ 23.** Човекот е амбивалентно суштество, со антагонистички чувства и ставови, па затоа честопати тој може и непријателски да се однесува кон мачката. Како што понекогаш човекот се служи со тепање како надмината метода во подучување на своите деца, така и истата постапка спрема мачката станала **фигура на соодветност на средствата спрема целта:** (посл.) *Според мачката и стапот* = Средствата треба да бидат соодветни на целта.

Доколку нема воспитна функција, тепањето станува неоправдано, цел за себе, **фигура за тепање**: (фраз.) *претепа* некого *(на мртво) како мачка* = тепа некого многу; (интер) *Што се влечеш како претепана мачка* = Прашање упатено до соговорникот за тоа зошто е толку бавен; (интер.) *Ќе те пребија като маче* ! = Закана до соговорникот со тепање.

Човековото негативно однесување кон мачката понекогаш има оправдување и во некои верувања. Така, се верувало дека доколку трудна жена се породи а веднаш потоа се породи и домашната мачка, тогаш требало да се фрлат мачињата затоа што не било добро за бебето тие да бидат во иста куќа. Оттаму и следното верување-пословица кое станало **фигура на несовршенство на првично изведената работа:** (вер.) и (посл.) *Првите мачиња се фрлаат во вода* = Кога се зафаќа со нешто ново човек може и да не го сработи добро.

Токму таквите верувања како форма на аналогно мислење биле и ограничувачки во однесувањето на луѓето кон мачките: (вер.) *А пак која жена кошка со нога, мачка или куче, кога је трудна, на детето ќе му порастат во снагата мачкини и кучкини влакна, најпоеќе ќе имало влакна во плеќите и од тој себеп плачело и болно било детето;* (вер.) *Кој отепал мачка, ако насоли изварка/ сирење или друго нешто, ќе му се смрдело и ќе му црвосало*.

## 3. СЕМИОЛОШКА ДЕФИНИЦИЈА НА МАЧКАТА

**§ 24.** Семиолошката дефиниција на мачката ги содржи оние признаци кои се карактеристични за мачката или пак се јавуваат најмалку во по две единици со фигуративно значење:

| ПОЗИТИВНИ | НЕОДРЕДЕНИ | НЕГАТИВНИ |
|---|---|---|
| 1. Мачката симболизира лица од женски пол и посебно девојки | 12. Лижењето на мачката има предвидувачки карактер | 15. Мачката е колнета |
| 2. Возраста на мачорот симболизира искуство | 13. Мустаќите на мачорот симболизираат само обична физичка особина | 16. Мачката е негативен предзнак |
| 3. Физичката издржливост на мачките симболизира биолошки силно суштество | 14. Лежењето на мачката претставува метеоролошки и економски предзнак | 17. Мачката е симбол на лицемерие |
| 4. Оближувањето на мачката симболизира задоволство | | 18. Црната мачка носи несреќа |
| 5. Подвижноста на мачката симболизира вешти и снаодливи луѓе | | 19. Очите на мачката издаваат направено лошо дело |
| 6. Прикраднувањето симболизира нечујно движење | | 20. Предењето на мачката е знак за барање |
| 7. Ловењето на мачката симболизира добар и умешен ловец | | 21. Лежењето на мачката симболизира лежарење |

| | | |
|---|---|---|
| 8. Односот меѓу мачките и глувците симболизира однос на хиерархија и ред во општеството | | 22. Произведувањето звук симболизира нешто неважно |
| 9. Фасцинираноста на мачката од рибите симболизира проникливост | | 23. Односот на мачките кон глувците симболизира однос меѓу ловец и жртва или пак однос меѓу половите |
| 10. Упатеноста на мачката кон млекото симболизира претпазливост | | 24. Односот меѓу мачките и глувците/ кучињата симболизира антагонистички однос меѓу луѓето |
| 11. Умилкувањето на мачката спрема човекот симболизира галење | | 25. Односот меѓу мачките и глувците симболизира несовпаѓање меѓу желбите и интересите на поединецот и на другите |
| | | 26. Фасцинираноста на мачката од рибите симболизира недостиг на одлучност |
| | | 27. Фасцинираноста на мачката од рибите симболизира неискреност |
| | | 28. Исхраната на мачката симболизира голем јадач и алчно суштество |

| | | |
|---|---|---|
| | | 29. Нагонот на мачките за размножување симболизира голем сексуален нагон |
| | | 30. Нагонот на мачките за размножување симболизира човечка пролиферација |
| | | 31. Гребењето на луѓето од страна на мачката симболизира дивост |
| | | 32. Гребењето на луѓето од страна на мачката симболизира опасност |
| | | 33. Гребењето на луѓето од страна на мачката симболизира подмолност |
| | | 34. Тепањето на мачката од страна на човекот е фигура на тепање |

Како што се гледа од семиолошката дефиниција, од **вкупно 34 (триесет и четири) признаци** некои признаци се повторуваат затоа што еден ист семиолошки признак (фигура) може да носи различни знаења. Семиолошката дефиниција нѝ покажува понатаму дека поголемиот дел семиолошки признаци (20) потекнуваат од денотативните референцијални признаци додека еден малку помал дел (14 признаци) припаѓаат на конотативните референцијални семи на мачката (сп. ги признаците под броевите: 1, 2, 3, 4, 12, 14, 17, 18, 20, 21, 22, 29, 30 и 34).

По својата конотација, **11 семиолошки признаци се позитивни, 3 признаци се неодредени и 20 признаци се негативни**. Од дефиницијата произлегува дека **кај мачката преовладуваат негативните признаци**.

Преку анализа на семиолошката дефиниција на мачката доаѓаме до следниот заклучок: **семантиката на семиолошките признаци во голема мера се совпаѓа со симболиката на мачката во етносемиотиките.**

Дали од негативната референтна вредност на мачката произлегла и нејзината идентификација со жената во машките општества што ние ги познаваме не може со сигурност да се каже. А таа идентификација нашироко е присутна на пр. во митологијата или во уметничкото творештво. Во обичниот јазик наоѓаме траги во називот *мачe* кој се користи како хипокористик во македонскиот јазик, додека терминот *мачор* има сексуална конотација на машки полов орган (сп. ја фраземата *си го омрси мустакот*). На крајот ќе приведеме и еден мачоистички виц кој се заснова на посочената женска идентификација:

(виц). *Зошто се зборува дека мачките се сурови и превртливи ? – прашува младата сопруга. – Затоа што е тоа така, маченце мое ! – одговара младиот сопруг*.

## БИБЛИОГРАФИЈА

ВЕЛЈАНОВСКА, К.: *Фразеолошките изрази во македонскиот јазик* (*со посебен осврт на соматсктa фразеологија*), (необјавена докторска дисертација), Филолошки факултет, Скопје, 1998, 173 стр.

CHEVALIER, J. & GHEERBRANT, A.: *Dictionnaire des symboles, (mythes, rêves, coutumes, gestes, formes, figures, couleurs, nombres),* Robert Laffont-Jupiter, Paris, 1982, (1 изд. 1969), 1060 стр.

CLEBERT, Jean-Paul: *Bestiaire fabuleux*, Editions Albin Michel, Paris, 1971, 459 стр.

КИТЕВСКИ, Марко: *Фолклорни бисери*, Македонска книга, Скопје, 1988, 277 стр.

ЈОВАНОВСКИ, Апостол Поп: *Македонски народни пословици*, Издание на авторот, Скопје, 1971, 63 стр.

КАВАЕВ, Филип: *Народни пословици и гатанки од Струга и Струшко*, Институт за македонски јазик, Скопје, 1961, 189 стр.

*Македонски народни умотворби. Том IV, книга 1: Пословици*, (во редакција на Х. Поленаковиќ, К. Пенушлиски ), Кочо Рацин, Скопје, 1954, 302 стр.

ПЕНУШЛИСКИ, Кирил: *Пословици и гатанки*, Македонска книга, Скопје, 1969, 259 стр.

ПЕНУШЛИСКИ, Кирил: *Малешевски фолклор* IV, МАНУ, Скопје, 1980, 431 стр.

PONT-HUMBERT, Catherine: *Dizionario dei simboli, dei riti e delle credenze,* Editori Riuniti, Roma, 1997, (1 изд. 1995), 259 стр.

*Речник на македонскиот јазик* ( со српскохрватски толкувања), (редактор: Б. Конески, составувачи: Т. Димитровски, Б. Корубин, Т. Стаматоски ), Институт за македонски јазик "Крсте Мисирков", Скопје, Том I-III, 1961-66, 519 + 595 + 606 стр.

ЦЕПЕНКОВ, Марко К.: *Македонски народни умотворби. Книга осма: Пословици. Поговорки, гатанки, клетви и благослови,* (редактирал: Т. Саздов), Македонска книга, Скопје, 1972, 343 стр.

ШАПКАРЕВ, Кузман А.: *Одбрани страници*, (приредил: М. Китевски), НИО "Студентски збор", Скопје, 1989, 237 стр.

## БИБЛИОГРАФСКА БЕЛЕШКА

Статиите што се објавуваат во оваа книга биле претходно објавени на следните места:

"Семиотика на говорната интеркомуникација", *Разгледи,* Скопје, 1983 (XXV), бр. 4, стр. 481-491.

"Metagovorni glagoli u francuskom i makedonskom jeziku", *Godišnjak Saveza društava za primijenjenu lingvistiku Jugoslavije,* Sarajevo, 1983-1984, br. 7-8, str. 811- 817.

"Метаговорните глаголи во францускиот јазик I", *Годишен зборник на Филолошкиот факултет,* Скопје, 1985-1986 (кн. 11-12), стр. 273-326.

"Метаговорните глаголи во францускиот јазик II", *Годишен зборник на Филолошкиот факултет,* Скопје, 1987 (кн. 13), стр. 79-136.

"Vrednosni sistemi u jeziku", **in** *Kontekst u lingvistici i nastavi jezika. Zbornik radova,* Društvo za primenjenu lingvistiku Srbije, Beograd, 1985, str. 147-150.

"Паремиските единици како говорни единици", *Годишен зборник на Филолошкиот факултет,* Скопје, 1999, стр. 227-234.

"Глаголот 'зборува' како речничка статија", *XXV Научна дискусија,* Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје, 1999, стр. 138-148.

"Афоризмот како говорна единица во францускиот и во македонскиот јазик I дел – Поим и дефиниција", (коавтори: Звонко Никодиновски и Ирина Бабамова) *XXIX Научна конференција,* Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје, 2003, стр. 447-455.

"Афоризмот како говорна единица во францускиот и во македонскиот јазик II дел – Синтаксички и семантички обележја", (коавтори: Звонко Никодиновски и Ирина Бабамова) *XXXI Научна конференција,* Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје, 2005, стр. 305-327.

"Паремиските говорни единици во второ лице во францускиот и во македонскиот јазик", **in** *Први романистичко-балканистички средби (во чест на Божидар Настев),* Филолошки факултет, Скопје, 2000, стр. 147-161.

"Семиологија на говорот во францускиот и во македонскиот јазик. 1. Куршлус во комуникацијата", **in** *Странските јазици како светоглед,* Сојуз на Друштвата за странски јазици и книжевности на Република Македонија, Филолошки факултет, Скопје, 1993, стр. 72-75.

"Семиологијата на окото во македонскиот јазик", *XXVI Научна дискусија,* Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје, 2000, стр. 263-292.

"Семиологијата на раката во македонскиот јазик", *XXVIII Научна конференција,* Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје, 2002, стр. 219-253.

"La semiologia della donna nella lingua italiana", **in** *Зборник на трудови од научниот собир 40 години италијански јазик на Универзитетот "Св. Кирил и Методиј" – Скопје*, Филолошки факултет**,** Скопје, 2001, стр. 70-104.

"Figurativna značenja leksičko-semantičkog polja «PAS» u francuskom i makedonskom jeziku", *Godišnjak Saveza društava za primijenjenu lingvistiku Jugoslavije,* Sarajevo, 1985-1986, br. 9-10.

"Les sens figurés du chien en français et en macédonien - I [e] partie", *Годишен зборник на Филолошкиот факултет,* Скопје, 1997 (кн. 23), стр. 175-197.

"Фигуративните значења на волкот во францускиот и во македонскиот јазик", *XXIV Научна конференција*, Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје, 1998, стр. 129-140.

"Семиологијата на мачката во македонскиот јазик", *XXIX Научна конференција,* Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје, 2003, стр. 265-289.



Звонко Никодиновски е доктор по филолошки науки од областа на француската лингвистика.

Работи како редовен професор по предметите граматика на францускиот јазик и информатичка лингвистика за француски јазик. Потесна специјалност му е доменот на науката за значењето во јазикот и во говорот односно семантиката. Автор е на книгата *Фигуративните значења на инсектите во францускиот и во македонскиот јазик* (2007).

Лингвистот настојува да ги наговори луѓето да говорат разборито, да изговараат разговетно и да се договорат разговарајќи па дури и преговарајќи за јазичните употреби за кои подоцна не треба да приговараат, ниту пак да оговараат туку напротив во потполност да одговараат за она што свесно го заговараат.

Никодиновски во своите трудови сака да го покаже и докаже она шо луѓето го кажуваат додека искажуваат, прикажуваат, прекажуваат, закажуваат, поткажуваат, претскажуваат, прокажуваат.

Потходот што го применува Никодиновски е час семазиолошки (се тргнува од знаците за да се откријат нивните значења) час ономазиолошки (се тргнува од значењата за де се откријат знаците кои нив ги изразуваат).

